вало од Турција: памук, житарици, тутун и друго). Во овој транзит Риека играла важна улога. Од тие причини и била фаворизирана риечката трговија и воопшто сето стопанство на Риека, првенствено во интерес на француското капиталистичко стопанство.

## 4.

Од 1814 до 1848 година и по неа, забележан е знатен стопански развиток на Риека. Со решение на Виенскиот конгрес Риека одново била во состав на австриската монархија. Од 1822 година потпаднала под Унгарија до 1848 година, кога е соедината со Хрватска во чиј состав останала до 1849 г. Во овој период разни стопански гранки во Риека покажале изразит напредок, индустриската револуција започнала и тука да се развива. Трговијата започнала да се развива со уште побрзо темпо. Пристаништето одново започнало да се гради од 1841 година. Преку него бил константиран забележителен трговски сообраќај[1]). Според забележувањето на К. Маркс вкупниот внос на Риека во 1838 г. изнесувал: 200.000 форинти, исто толку и во 1840 и 1841 г. Додека извозот бил знатно голем. Во 1838 г. изнесувал 1.700.000 1841 г. — 600.000 и 1842 г. — 300.000[2]). Бродоградбата исто покажувала растеж. Кон 1841 г. се забележувале првите пароплови во Риека, меѓутоа периодот на доминантната положба на корабите на платна не бил уште надминат[3]). Според една официјална статистика забележуваме знатен растеж на бројот на упловените и исupловените кораби во риечкото пристаниште. Така во 1814 г. упловиле 1415 товарени кораби со 24.179 тони и 556 празни кораби со 12.826 тони, а исплловиле 1056 товарени со 27,044 тони и 969 празни со 13.106 тони. По 10 години (1824 г.) упловиле 1814 товарени со 27.492 тони и 491 празни со 14.956 тони, а исплловиле 1040 товарени со 31.660 тони и 1214 празни со 11582 тони. Во 1848 г. упловиле 2.521 товарени со 71.111 тони и 3132 празни со 33.016 тони, а исплловиле 2253 товарени со 64.708 тони и 3416 празни со 39.293 тони[4]).

Од големо значење било основањето на „Австрискиот Ллојд", кој одиграл посебна улога во ширувањето на риечко-турските трговски врски. Компанијата „Австриски Ллојд" (Dampfschiffahrts-Geselshaft des Oesterreichischen Lloyd) била основана во 1836 г. во Трст со англиски капитал. Таа, со тек на време загосподарила со јадранските пловидбени линии и со тие за во Турција[5]). Тоа било резултат на економското оживување на Турција по Виенскиот конгрес. Кон 30

[1]) Hauptmann, o. c., 102—103; Bičanić R., Industrijska revolucija u Hrvatskoj i Slavoniji. — Historijski zbornik I/1—4 (1948), 67—101.

[2]) Маркс К., Морская торговля Австрии. New Jork Daily Tribunne № 4906, 9.I.1857. (К. Маркс и Ф. Енгельс, Сочинения XI/I Москва (1933), 79.

[3]) Bičanić, Industr. revolucija u Hrvatskoj, 74; Специјално за ова: Štampar Sl., Borba jedrenjača s parabrodima u Hrvatskom Primorju. Historijski zbornik II/1—4 (1949), 57—60.

[4]) Fiume kikétöjönek hajózási forgalma az utolsó 70 évben. Fiume 1885 (не е пагинирано; преглед на пловидбата за годините: 1814, 1824 и 1848).

[5]) Маркс-Енгельс, o. c., 113—119.

години на XIX век се изразил посебе подем на трговијата и на занаетите, а и во оживување на градовите во Турција. Панаѓурите добиле посебно значење. Врските со странство се рашириле. Главно се извозувале земјоделски производи и производи од индустриските култури, а се внесувале предимно индустриски производи. Со издавањето на Хатишерифот од 3 ноември 1839 г. започнала нова ера за реформирање на Турција, на непречен развој и на трговијата. Особено се проширила трговската размена со странство, пред сѐ со Австрија, а во врска со тоа и со Риека[1]).

Сето тоа придонело и австро-турските, односно риечко-турските трговски врски, знатно да се прошират. Уште во 1814 година, во едно упатство, се наблегнало на слободата на австриските трговци да тргуваат со Турција[2]). Посебна улога во проширувањето на врските, им се дала на австриските конзули во Турција[3]) и на турските во Австрија, односно во Риека[4]). Интересот за проширување на трговските врски се гледа од многубројните патувања со трговска цел, што се презеле тогаш од Австрија за Турција и од објавените патеписи и расправи за Турција[5]).

Правени биле обиди за натамошно регулирање на трговските врски и во поглед на заемните трговско-политички односи. Со давањето привилегии на Англија за слободна трговија во Турција, познатата англо-турска спогодба од Балта-Лиман (17 август 1838 г.)[6]), Австрија била со тој акт доста погодена. Затоа австриската Интернунција во Цари-

---

[1]) За ова прашање види: Aristarchi, Lég. Ottomane II, 7; Noradounghian, Recueil II, 288—290.

[2]) DAR — Intendenza del Isole del Quarnero, № 50—1814.

[3]) Во „Schematismo dell'Imperiale Regio Litorale Austriaco-Illirico". Trieste 1824, 1838, 1839, 1840 (од 1838 г. насловот е: Scematismo del Littorale Ungarico. Fiume), наидуваме на преглед на австриските конзули во Турција и на турските во Австрија. Во 1824 г. во Цариград постоела и понатака Интернунција, а во внатрешноста конзулати, вице-конзулати и конзуларни агенти во поглавните турски градови. (Schematismo 1824, 21—27; 1838, 77—90 (Исто за 1839 и 1840). Според Malfatti (о. с., 6) од 27.X1830 г. во Солун бил утврден за работа еден ефективен конзулат. А Понатаму од 10.I. и 26.V.1846 г. генерален конзулат во Цариград и конзулати во Смирна, Бејрут, Скадар и Солун. Исто и за 1847 г. (Editto Politico di Navigazione Mercantile Austriaco. Trieste 1847, 475—487;).

[4]) Турски вице-конзулат во Риека постоел и во 1814 г. (DAR-Spisi Vice Gubernija 1814 № 3266. Во „Scematismo" (1838, 92; 1839, 122; 1840, 150) утврдуваме дека во Риека постоел вице-конзулат, и дека од 1838 г. натаму го раководел конзуларниот агент, познатиот стопански дејател Антон Матешиќ (Antonio Mattessich). Истиот бил вице-конзул и во 1849 г. (Тоа го утврдивме од една негова нота од 3.IX.1849 г. ( —Državni Arhiv-Zagreb, Riečka Županija 3.IX.1849 № 1141).

[5]) Поважни патеписни трудови за одбележување се: Thielen M. Fr., Die europoeische Tuerkey. Wien 1828; Thulz Fr., Die europaische Turkei. Wien 1828; Reinelt J. A., Reise nach dem Orient zur Erhebung merkantiler Notizen fur Oesterreichs Industrie Wien 1840; Der Orient in seinem, gegenwartigen Zustande, mit Ruckblieken auf die vergangenheit, dargestellt in einer Reise uber Konstantinopel, Kleinasien, Syrien und Palästina. Wien 1840; Reise durch Oesterreich nach Konstantinopel und Triest. Von B. v. M. Hamburg 1839; Rey W., Austriche, Hongrie et Turqie 1839—1848. Paris 1849 (Михов, Населението I, II, IV, 263, 422, 427, 209—210, 269, 374).

[6]) Noradoungian, Recueil II, 249—253.

град со нота од 27 август 1839 г. и обрнала внимание на Височата порта дека Австрија била согласна да пристапи кон англо-турскиот договор донесен во Балта-Лиман[1]). Височата Порта одговорила на Интернунцијата на 21 октомври истата година потврдно, само што не пристанала за пограничните краишта да важат старите капитулации. Се подвлекла и потребата од заклучување на една нова австро-турска трговска конвенција[2]). Од подоцна заклучените инструменти потребно е да се подвлече — Конвенцијата за Проливите од 13 јули 1841 г., со која и Австрија добила привилегии во пловидбата за Црно море[3]).

Во овие настојувања за проширување на австро-турските трговски врски, индиректно била опфатена и Риека. Досега не беше познато дека и преку Риека во првата половина на XIX век (1814—1850) се одвивал значаен трговски сообраќај со Турција. Преку еден објавен статистички преглед[4]), на кој досега не му се обрнуваше внимание, го забележуваме текот на пловидбата помеѓу Риека и Турција во споменатиот период. Пропуст во овој преглед е во тоа што не е дадена вредноста за секоја товарена стока на упловените и испловените кораби. Меѓутоа, даден е само преглед на упловените и испловените отомански кораби во риечкото пристаниште и на кораби од друго знаме што упловувале од Турција и што исплувувале за Турција. Така, според овој преглед во 1814 година во риечкото пристаниште упловиле 5 отомански товарени кораби со 266 тони, а празни 2 со 185 тони; а испловиле 10 товарени со 518 тони. Во истата година под друго знаме упловиле од Турција 7 товарени со 130 тони и испловиле 4 товарени со 69 тони. По 10 години (во 1824) упловил 1 отомански товарен со 16 тони, исто толку и испловил; а под друго знаме 3 товарени со 282 тони. Во 1834 упловил 1 отомански со 20 тони, исто толку и испловил; а под друго знаме упловил 1 товарен со 20 тони, а празни 3 со 817 тони; а испловиле 45 товарени со 1604 тони. Во 1844 год. упловиле 2 отомански со 34 тони, исто толку испловиле. Под друго знаме упловиле 10 товарени со 3163 тони и 1 празен со 194 тони; а испловиле 2 товарени со 65 тони и 2 празни со 342 тони. Во 1850 г. упловиле само под друго знаме 9 со 644 тони; а испловиле исто толку товарени и 7 празни со 1652 тони. Ако направиме еден вкупен преглед за периодот 1814—1850 г. ќе добиеме дека: вкупно ото-отомански кораби упловиле во риечкото пристаниште 45 со 1753 тони и испловиле 47 со 1775 тони. Во истиот преглед под друго знаме од Турција упловиле 169 кораби со 17.750 тони и испловиле 468 со 44.468 тони. Вкупно упловиле отомански и под друго знаме 214 со 19.503 тони и испловиле 515 со 46.243 тони. Или вкупно упловиле и испловиле, во наведениот, период од и за Турција 728 кораби со 65.764 тони[5]).

---

[1]) Noradounghian II, 282—283.

[2]) Noradoungian II, 287—288; Grunzel, Die Handelbezichungen Osterreich-Ungarns zu den Balkanländern, 15—16.

[3]) Noradounghian II, 342—344.

[4]) Fiume kikötöjenek hajózàsi 1814, 1824, 1834, 1844, 1850.

[5]) Ibid, 1814—1850.

Сето досега изнесено доволно сведочи дека најстарите риечко-турски трговски врски биле снажно развиени и дека биле во непрекинат растеж, но, тие во голема степен означувале само значајни предуслови и откриле перспективи за поразширени заемни врски, кои што биле особени забележителни во втората половина на XIX век.

## II. СТОПАНСКИТЕ ПРИЛИКИ НА РИЕКА

### 1. Општествено — економски промени

Во револуционерната 1848 и 1849 г. Риека се наоѓала кратко време во состав на Хрватска. Тоа било време кога во Хрватска се развивала индустриската револуција. Со неа бил отворен патот за непречено продирање на австрискиот и на странскиот капитал. Меѓутоа, со тоа Хрватска била ставена под колонијален начин на експлоатација од страна на Австрија. Заради тоа и Риека се наоѓала во засложнета економска ситуација. Првенствено од тоа, што виенската влада го фаворизирала Трст и трговијата преку него. Затоа и економскиот развиток на Риека, преживувал извесна криза[1]). Како резултат на тоа бил засложнет и политичкиот развиток на градот, кој зависел од низа околности. Така во резултат на внатрешната политичка криза, што ја преживувала Австрија по 60-те години на XIX век, дошло до заклучување на Нагодбата од 1867 г. која се однесувала за целата Монархија. Тој акт се однесувал и за Риека, за која унгарската буржоазија работела да добие во во неа клучни позиции и да се зацврсти[2]). Фактички тоа и било регулирано со заклучувањето на спомнатата австро-унгарска Нагодба од 1867 г. Така што Риека била оставена на Унгарија. Но, Унгарија била должна за тоа прашање поконкретно да се договори со Хрватите[3]). Меѓутоа, заклучоците на Нагодбата од 1867 г. се значајни и од друга гледна точка. Со тој акт се озаконила решението за двојната монархија, или како што забележил Ленин, за „двоцентровна (дуалистичка) држава"[4]). Секоја држава била независна во законодавен и административен однос. Општите работи на државата (надворешни работи, одбрана и финасии) се решавале од општите министерства. Освен тоа, требало да се решаваат и општите правила што биле установени по пат на договори и тоа: трговски работи и царинско законодавство; законодавството во врска со индустријата; установување монетарна система и валута; одредби што се однесувале за железниците во интерес на обете земји и др. Трговските и царинските договори требало да се заклучуваат на десет години, а исто така и финасиските дого-

---

[1]) Bičanić, Industrijska revolucija u Hrvatskoj i Slavoniji, 182—183; Истиот Važnost Rijeke u ekonomskom životu Hrvatske, 170—171.

[2]) Šićić F., Abridged Political History of Rieka (Fiume). Paris 1919, 63—65;

[3]) Šićić F., Hrvati i Mađari od godine 1790 do 1873 i Rijeka i Riječko pitanje od godine 1790—1870. Zadar 1913, 20—21.

[4]) Ленин В. И., Сочинения XVIII, 437.

вори. Со овој компромис помеѓу австриската и унгарската буржоазија привремено биле ускладени нивните заемни односи, но на штета на останатите нации во Монархијата, во прв ред на словенските. Сега унгарската буржоазија ја засилила борбата за економска независност, за установување на сопствено влијание на националниот пазар со стремеж за раширување на своите позиции и во Риека[1]).

Слабоста на хрватската буржоазија довела до тоа, таа да прави и во случајот со Риека отстапки на унгарската буржоазија. Тоа нашло најеклатантен израз и во заклучувањето на хрватско-унгарската Нагодба од ноември 1868 г. По царската санкција таа добила снага на основен закон за обете земји (хрватски закон I) 1868; унгарски XXX 1868). Меѓутоа и покрај сето тоа односот према прашањето за Риека бил донекаде спорен, бидејќи постоеле несогласувања, особено за параграфот 66. Секоја страна останала на своето, така што и во унгарскиот и во хрватскиот текст стои различно. Во хрватскиот текст на параграфот стои дека за Риека оваа нагодба не важела, додека во изменетиот текст се нагласува дека градот, простаништето и околијата на Риека чинат посебна целина во составот на земјите од унгарската круна и дека за нејзината автономна управа ќе се расправало подоцна во комисиите составени од унгарскиот парламент, хрватскиот сабор и градот Риека. Оваа измена била всушност фалсификат на првобитниот текст од параграфот 66, која го извршила виенската дворска канцеларија во полза на Унгарија.[2]) Ова прашање останало отворено, за него долго се расправало. Меѓутоа, и колку да биле големи настојувањата на Хрватите, силата била на страната на Унгарија. Риека останала под унгарска доминација.[3]) Но, тоа не значело дека Хрватите ја напуштиле борбата за Риека. Тие се повеќе се активирале во таа борба за национала и политичка афирмација на хрватскиот елемент во Риека, а и за стекнување на што поголеми позиции и во стопанскиот живот на Риека.

---

[1]) Chéradame A., L'Europe et la Question d'Autriche au seuil du XXe siècle. Paris 1906, 3—4; Kralik R., Osterreichische Geschichte. Wien 1913. 557—590.

[2]) Изменетиот текст од Виенската дворска канцеларија на параграфот 66 од Нагодбата гласи во хрватски оригинал: — „Grad, luka i kotar sačinjavaju posebno s ugarskom krunom spojeno tijelo (separatum sacrae regni coronae adnexum corpus), i glede kojega kao takova; posebne autonomije i na nju protežućih se zakonodavnih i upravnih odnošaja, imat će se putem odborskih razprava između sabora kraljevine Ugarske i sabora kraljevina Hrvatske, Slavonije i Dalmacije i grada Rieke obće sporazumljenje postići." (Nagodba. Svi zakoni o nagodbi. Zagreb 1906, 26—27).

[3]) За хрватско-унгарската Нагодба од 1868 г. постои бројна литератира, во која опфатени се и подоцнешниту односи по ова прашања. Најпознати трудови: Mohovich, Fiume negli anni 1867 e 1868. 425—487; Zakonski članci o Nagodbi. Zagreb 1885; Polić M., M., Parlamentarna povijest kraljevina Hrvatske, Slavonije i Dalmacije. Zagreb 1899, I, 50—55; Horn, Le compromis de 1868 entre la Hongrie et la Croatie et celui de 1867 entre l'Autrich eet la Hongrie Paris 1907, 145—254; Seton—Watson R., Die Südslawische Frage im Habsburger Reich. Berlin 1913, 45—46, 66; Marjanović, Savremena Hrvatska, 120—122; Ratner N., Postanak hrvatsko-ugarske narodbe od godine 1868. Zagreb—Beograd 1949, 5—45; Hauptmann, Rijeka, 135—136; Marjanović M., Rijeka od 1860 do 1918, Rijeka—Zbornik, 222—225 и други.

За време на унгарската доминација на Риека индустрискиот капитализам во неа доживеал изразит развиток. Сега хинтерландот се повеќе гравитирал кон Риека. Унгарија, раководејќи се од интересите на унгарскиот капитализам го помагала развитокот на Риека и трговијата преку неа. Унгарците вложувале големи инвестиции и средства за издигнување на Риека.[1]) Со право W. H. Steed нагласил дека „Риека е единствениот прозорец низ кој Унгарците можеа да погледнат во светот. . .”[2])

Непосредно по Нагодбата започнала градбата на државните железници, за поврзување на Риека со позадината. Во 1873 г. пуштена била во експлоатација пругата Карловац—Риека, за поврзување со Панонскиот басен. По една година, во 1874 г. ,пуштена била линијата Шент Петар—Риека за поврзување со средно-европските артерии.[3]) Овие важни магистрали придонеле риечкото стопанство и трговијата да се развива со големо темпо. Тоа се забележува и во зголемеиот внос и извоз преку риечкото пристаниште. Од друга страна и населението на Риека постепено се зголемило. Според една званична статистика во 1869 г. Риека имала вкупно 17.884 жители; 1880 г., 21.932; 1890 г., 30.130; 1900 г., 40.000.[4])

Сето понапред изнесено укажува дека во Риека, во периодот на индустрискиот капитализам, настанале нови општествено-економски промени. Развитокот на новите капиталистички форми во прв ред довел до промени и општ подем на стопанството, на индустријата и трговијата. Со поврзување на Риека, преку железничките линии, со хинтерландот, не само што довело до економски напредок, туку со тоа Риека одиграла посебна важност во економскиот живот на Хрватска.

## 2. Индустриски развиток

Индустриската револуција условила засилен развиток на производните снаги во Риека. Покрај трговијата и пловидбата, од стопанските гранки во Риека се развила најповеќе индустријата, која произведувала првенствено производи за извоз. Риечката индустрија покажувала белези на развиток уште во првата половина на XIX век, но во втората половина на истиот век, нарочно со отворање на железниците и поврзување со богатиот хинтерланд, таа оживела и покажала знатен напредок. Развитокот на индустријата бил стимулиран и од господаречките унгар-

---

[1]) Berger H. K., Der Hafen von Fiume Bottrop, 22—25; isto: Bičanić, Važnost Rijeke., 172—173.

[2]) „Fiume is the only window through which the Magyars can look out upon the world”. (Steed W. H., The Hapsburg Monarchy. New York 1913, 283).

[3]) Gorničić—Brdovački K., Razvitak željeznica u Hrvatskoj do 1918 godine. Gradja za gospodarsku povijest Hrvatske 3 (1952), 159—160.

[4]) Cenni Sommari sul Censimento della Popolazione di Fiume e suo distretto col 31. Decembre 1900. Fiume 1907, 8—11.

ски фактори, тие вложувале големи инвестиции и првенствено работеле Риека да служи за потребите на унгарскиот капитал[1]).

Прашањето за поголема индустријализација на Риека се поставувало уште во првите години од втората половина XIX век. Покрај веќе постојните фабрики за хартија, хемиски производи, бродолградба и др., се инсистирало за усилено темпо во зголемување на нивните капацитети и за градба на нови фабрики[2]). Во 1857 г., во Риека постоеле бројни фабрики и преработувачки претпријатија, и тоа: мелници за брашно, фабрики за тестенини, хартија, хемиски производи, железарија, свилени платна, кожи, восок и мед, тутун, пиво и др.[3]) Бидејќи нивниот капацитет бил застарен се настојувало за нивно усовршување и модернизирање, а исто така и за градба на нови фабрики. Во 1880 г. било забележано усовршување на фабриката за метали и метални производи, на кожните производи, на хартијата, тутунот и др. Биле соградени нови фабрики и тоа: за торпеда и разно друго оружје, за разна керамична стока, за сапунерија, за дестилација на газје и др.[4]) Во последните години од XIX век бил забележен знатен напредок во одделни индустрии на Риека. Покрај постојните од порано фабрики и претпријатија се граделе и натаму нови и тоа за пилатура на ориз, рафинерија за нафта, за дрво и дрвени производи, за мебел и др.[5])

Во втората половина од XIX век развитокот на производните капацитети на риечката индустрија не бил секогаш еднаков и рамномерен. Но, развитокот на одделните производни гранки покажувало засилено темпо, што било во врска со усовршувањето на капиталистичкиот начин на производството, со модернизирање на техничките средства. Тоа можеме да го констатираме на примерот на одделни индустриски капацитети на Риека. Така, и покрај форсирање на унгарскиот извоз на брашно преку Риека производството на брашно во месните мелници било забележително. Во периодот од 1872—1874 г. било произведено 35.971.222 кгр.[6]) Во 1880 г. производството на брашното изнесувало 303.000 хектолитри[7]) Износот на производтсвото бил приближен и во 1885 г. и тоа изнесувало 327.000 квинтали.[8]) Кон 90-те години намалило производтсвото заради засилената конкуренција на американските жита. Така во 1891 г. производството било 58.730 квинтали брашно[9]).

---

[1]) Види: Sandor V., Nagyipari fejlödés Magyarországon (1867—1900). Budapest 1954. Pach Z., Sándor P., Tanulmányok a kapitalizmus történetéhez Magyarorzsagon 1867—1918. Budapest 1956.

[2]) Rapporto (Скратено Ra) annuale della Camera di commercio e d'Industria in Fiume per l'anno 1853. Fiume 1854, 32.

[3]) Rapporto generale pel quadriennio 1854—1857 della Camera di Commercio e d'Industria in Fiume. Fiume 1858, 66—77.

[4]) Rapporto statistico-economico per l'anno 1880. Fiume 1881 47—50.

[5]) За ова види: Relazione (скратено Re); sulla situazione economica di Fiume nel 1898. Fiume 1899, 37—43.

[6]) Ra., 1872 — 1874, (La Bilancia No 242, 25. X., No 244, 27. X, 1875, 2—3, 3).

[7]) Ra., 1880,. 49.

[8]) Ra., 1885, 75.

[9]) Re., 1891, 51.

Меѓутоа, во последните години на векот производството се зголемило, и покрај тоа што била силна конкуренцијата на споменатите американски жита.

Голем растеж во производството имала риечката фабрика за хартија. Во она време таа била една од најголемите во Австро-Унгарија и на Балканот. Во периодот 1872—1874 г. произведено било 3.041.500 кгр. хартија од различен квалитет.[1]) Во 1880 г. се констатирало извесно намалување и тоа во износ од 12.790 квинтали[2]). Приближен износ и тоа од 12.070 квинтали бил произведен и во 1885 г.[3]) Интересно е дека приближен износ забележуваме и во 1888 г. и тоа од 12.290 квинтали.[4]) Меѓутоа, во последните години на векот, особено во 1896 г., забележуваме извесно зголемување и тоа 15.000 квинтали хартија за пишување, 2000 квинтали за цигари и 7000 друга хартија[5]).

Фабриката за тутун во Риека преработувала суров тутун и произведувала разни врсти цигари и цигарети. Во оваа фабрика биле во 70-те години запослени околу 2.300 работници. Во периодот 1872—1874 г. биле преработени 2.352.850 кгр. австриски листови и 1.101.450 турски листови на тутун. Во истите години биле продадени големи количини преработен тутун и цигари.[6]) Преработката на тутунот и на неговите производи продолжила и натаму во големи количини.[7]) Во 1880 г. преработени биле 12.715 метарски центи листови, и тоа 4.940 турски и 7.016 американски. Произведени биле и бројни количини разни цигари и цигарети.[8]) Во 1885 г. производството донекаде намалило. Преработени биле 9.000 квинтали листови, 4.410 турски и 9.500 американски. Произведени биле и разни врсти цигари и цигарети.[9]) Употребата на турскиот тутун се зголемила и натаму. Во 1891 г. преработен бил турски тутун во износ од 5.446 квинтали. Во истава година произведени биле 56.241.085 парчиња цигари и 219.805.890 цигарети[10]). Ова зголемено производство во преработката на тутунот и на неговите артикли продолжило и натаму.

Побарувачката на разните артикли од железо и од други метали знатно пораснала. Во 1880 г. било произведено 36.696 кгр. разна железарија.[11]) По шест години, 1886 г. производството се зголемило до

---

[1]) Ra., 1872—1874, 3.

[2]) Ra., 1880, 48.

[3]) Ra., 1885, 75.

[4]) Ra., 1888, 80.

[5]) Re., 1896, 38.

[6]) Ra., 1872—1874, 3.

[7]) Според еден извештај на ријечката фабрика за тутун од 9. V. 1878 г., до Трговската комора во Ријека, заклучуваме дека во 1875—1877 г. било произведено тутун вкупно: во 1875—9740,00 кгр., 1876—9344,00 кгр. 1877—11027,00 кгр. (DAR — Trgovačka Komora No 459/890, 11. V. 1878).

[8]) Ra., 1880, 49.

[9]) Ra., 1885, 75—76.

[10]) Re., 1891, 52.

[11]) Ra., 1880, 47.

3.000 квинтали[1]). Веќе при крајот на векот овие цифри константно пораснале.

Зголемено производство забележано било и од фабриката за хемиски производи. Во 1872—1874 г. произведени биле разни количини хемиски продукти во вкупен износ од 3.937.600 кгр.[2]) Овдека подоцна влегува и производството на рафинеријата за нафта и на нејзините деривати. Во 1896 г. рафинеријата имала произведени 400.000 квинтали петрол, 35.000 бензин и 500 парафин[3]).

Суровите кожи за изработка на кожените производи во фабриката за кожи најповеќе се добивале од Турција. Во 1880 г. за штавење биле добиени 940 квинтали валонеа од Смирна и 2.680 друга разна кожа. Од нив биле изработени 9.050 парчиња разна кожа.[4]) Подоцна изработката на кожените производи се зголемила. Во 1885 г. добиле за штавење. 1.800 квинтали, а произвеле 12.250 парчиња разна кожа.[5])

Од произведените артикли на риечката индустрија забележителна била и преработката на дрвото и на дрвени производи. Богатиот риечки хинтерланд со дрво гравитирал кон своето природно пристаниште Риека, од каде покрај тоа што дрвото служело за извоз, тоа и се преработувало. Особено се развила индустријата за преработка на храстовина. Законот од 1879 г. служел за основа на шумската политика на Унгарија. Унгарија имала 27°4 милиони хектари шума, а Хрватска и Славонија 1.5. Голем дел од површините бил покриен со буковина, дабовина и друга шума..[6]) Од разните врсти дрво се изработувале во риечката фабрика за дрвенарија различен куќен намештај, столарија и друго. Во 1884 г. биле изработени 120.000 разни парчиња намештај[7]) Во 1892 г. производството изнесувало 140.000 парчиња,[8]) а во 1898 г. намалил и тоа изнесувало 100.000 парчиња.[9])

Покрај споменатите и останатите индустриски гранки во Риека покажувале разновиден развиток. Сите овие индустриски артикли во поголем дел служеле за извоз, го сочинувале главното тежиште на стопанскиот потенцијал на Риека во втората половина на XIX век.

### 3. Надворешна трговија

Како важно пристаниште на Јадранот, Риека станала центар на надворешната трговија. Таа била една важна артерија, природно тржиште за богатствата на Хрватска, Славонија и Унгарија. За развојот на трговијата во Риека Унгарија давала доста субвенции, предимно

[1]) Ra., 1886, 79.
[2]) Ra., 1872—74, 3.
[3]) Re., 1896, 40—41.
[4]) Ra., 1880, 48.
[5]) Ra., 1885, 75.
[6]) За ова види: Bericht über die Thätigkeit des statistischen Seminars an der k. k. Universität Wien im Wintersemester 1883—84. Statistische Monatschrift X (1884), 508.
[7]) Ra., 1884, 72.
[8]) Re., 1892, 56.
[9]) Re., 1898, 37.

поаѓаjќи од свои интереси. Затоа и со различно сразмерно темпо се одвивала надворешната трговиjа на Риека во втората половина на XIX век. Од значење за натамошниот развиток на трговиjата бил законскиот член XVII од 1. VII. 1891 г., за „слободното пристаниште" на Риека, според коj биле укинати некои привилегии во поглед на тарифите, како слободно царинско подрачjе.[1])

Главна карактеристика на риечката надворешна трговиjа бил извозот. Позабележителни производи на извозот биле: пченицата, брашното, дрвото и дрвени производи, специjално дагите, железариjата, шеќерот, хартиjата, петролот и др.

Извозот на пченицата и на брашното заземало важно место во риечката надворешна трговиjа. Риека станала центар за извоз на унгарската пченица и брашно. Уште во 1853 г. извозот на пченицата изнесувал 50.250 венециjански стаjи (мера за житарици 1. 83, 31) во вредност од 402.145 форинти. Во истава година извозот на брашното износувал 131.583 цетинаjи во вредност од 1.188.369 форинти.[2]) Извозот на пченицата и брашното во периодот по 1875 г. константно растел. Во 1878 г. извозена била пченица вкупно 48.459 квинтали, а брашно 284.760.[3]) Во 1885 г. забележуваме изразито зголемување на извозот на пченицата и на брашното. Во таа година било изезени 149.734 квинтали пченица и 996.867 брашно.[4]) Во 1890 г. забележуваме извесно намалување во извозот на пченицата, а зголемување на брашното. Во таа година извезени биле 172.870 квинтали пченица и 1.032.037 брашно.[5]) По 1880 г. забележуваме извесно намалување во извозот на пченицата и брашното, — според еден извештаj на турскиот вице-конзул во Риека Н. Ефенди. — заради тоа што во тоа време Трст го засилил своjот извоз за Франциjа, а од друга страна бил донекаде изгубен пазарот во Англиjа и jужно-американските држави заради конкуренциjата на американските жита.[6]) Со познатиот законски предлог на Mac Kinley САД ги затвориле пазарите на Jужна Америка за производите од европскиот конти-

[1]) Kenedi, Fiume und seine Bezirk — „Die Osterreichisch-Ungarische Monarchie in Wort und Bild". Wien 1893, 599.

[2]) Ra., 1853, 31—22.

[3]) Kálman F., Fiume utolsó 10 évi tengeri áruforgalmának Statisztikája. Fiume 1885, 13—19. Ако направиме една споредба во периодот 1875—1879 г. извозот на брашно преку Трст и Риjека според „Pester Lloyd" (Le farine austroungariche. La Bilancia № 17, 22. I. 1881, 2) изнесувал во метарски цени:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 1875 | via Трст | 235.151 | via Риjека | 234.484 |
| 1876 g. | „ | 246.524 | „ | 265.955 |
| 1877 г. | „ | 607.836 | „ | 227.150 |
| 1878 г. | „ | 756.196 | „ | 376.353 |
| 1879 г. | „ | 458.262 | „ | 683.011 |

[4]) Ra., 1885, 17—18.

[5]) Re., 1890, 25, 28.

[7]) Effendi N., Exposé special sur le mouvement général de la Navigation et du Commerce á Fiume-Revue d'Orient (Budapest) VIII/40 (1893), 326—327.

нент.[1]) Меѓутоа, веќе во 1895 г. извозот на житариците од Риека одново се зголемил. Во таа година од Риека било извезено брашно во износ од 970.295 квинтали, од кое 101.052 квинтали повеќе од претходната година.[2]) Во истава година од Трст било извезени само 189.559 квинтали.[3]) Во последните години од XIX век извозот на житариците исто така бил зголемен. Во 1900 г. извозот на пченицата изнесувал 108.644 квинтали, а на брашното 1.230.850.[4])

Важен извозен асортиман на Риека биле дрвата и дрвените производи, особено храстовите даги. Тие се употребувале за изработка на буриња и биле во најголем дел извезувани за Франција, а исто така за Италија, Англија и др. земји. Засилен промет преку риечкото пристаниште било забележено на славонската дага. Турскиот вице-конзул во Риека Н. Ефенди во еден свој извештај наведува дека кон 1892 г. трговијата со дагите била во извесна смисла отежната. Причината се состоела во тоа што Франција во 1891 г. предвидела нови царински тарифи, бидејќи нејзините складови биле заситени и полни со даги.[5]) Извозот на храстовите даги во текот на втората половина од XIX век покажувал постојан растеж. Во 1853 г. извозот на дагите износувал 3.091.933 парчиња во вредност од 539.698 форинти.[6]) Во 1878 г. забележуваме зголемување на извозот, а имено тоа изнесувало 8.031.900 парчиња.[7]) Во периодот од 1883—1892 г. забележуваме константен пораст во извозот на дагите. Вкупниот извоз изнесувал 398.885.352 парчиња, а наспроти тоа во истите години Трст имал извоз на даги: 104.848.758.[8]) Извозот на дагите и

---

[1]) Види — Faulkner M. H., American Economic History. New Jork—London 1949, 379—393, 538—564; за да се документира споменатото, забележуваме дека производството на житарици во САД во 1885, 1890 и 1894 г. изнесувало:

| години | пченка | пченица | забелешка |
|---|---|---|---|
| 1885 | 2.057.807 | 399.931 | Мерата е: |
| 1890 | 1.650.446 | 449.042 | 1000 bushels |
| 1894 | 1.615.016 | 541.873 | (1 бушл — 35 литри) |

(Morison E. S., Commager S. H., The Growth of the American Republic. New Jork 1950, 918).

[2]) Re., 1895, 25.

[3]) Износът' на Брашно през портът' Фиуме в 1896 — Сп. БИДр., 1/11—12 (1897), 895.

[4]) Re., 1900, 26—27.

[5]) Effendi, Exposé special. . . , 326—327.

[6]) Ra., 1853, 22.

[7]) Kalman, Fiume utolsó 10 évi tengeri ázuforgalmának Statistikaja, statisztikája, 67.

[8]) Поаргументирано прегледот во извозот на дагите преку трстјанското и риечкото пристаниште, според: „Magyar Tengerpart" (A szlavoniaidonga kivitel Fiuméból os Triesztbél), No 30, 28. VII. 1895,5) изгледал вака:

| година | преку Трст | преку Рijека |
|---|---|---|
| 1883 | 14.357.742 | 35.435.032 |
| 1885 | 10.590.427 | 40.148.549 |
| 1888 | 14.304.021 | 40.116.273 |
| 1890 | 5.420.494 | 38.897.291 |
| 1892 | 3.167.791 | 33.952.925 |
| или вкупно од 1883—1892 | 104.848.758 | 398.885.352 |

натаму бил зголемен. Во 1895 г. извозот изнесувал 31.442.310 парчиња, а во 1899 г. 48.047.535.[1])

Важен артикал на риечкиот извоз служела и хартијата, и тоа во најразлични врсти. Таа се извезувала за разни земји, каде била доста барана. Извозот на овој артикал покажувал растеж во текот на втората половина од XIX век. Во 1878 г. извозот изнесувал 13.607 квинтали.[2]) Во 1880 г. износот, специјално на картоните, изнесувал 2.804 метарски центри.[3]) Во 1890 г. извозот се зголемил и изнесувал 17.976 квинтали.[4]) А во 1900 г. забележуваме изразито зголемување. Во таа година извозот на различна хартија изнесувал 35.574 квинтали.[5])

Извозот на останатите производи преку риечкото пристаниште бил исто така доста карактеристичен. Нивниот износ бил сразмерно понизок од споменатите артикли. Секако дека и тие влегувале во склопот на вкупниот извоз што бил забележан во втората половина на XIX век преку риjечкото пристаниште.

За поточен преглед на риечката надворешна трговија во втората половина на XIX век, потребно е да се даде осврт и на вносот, кој играл исто така забележителна улога во целокупната риечка трговија.

Најважни артикли на вносниот промет биле: тутунот, камениот јаглен, суровата нафта, оризот, пијалоците, памукот, колонијалните стоки, јужното овошје и др.

Тутунот се внесувал од Турција и од Америка. Внесениот тутун се употребувал еден дел од фабриката за цигари, а вториот дел им се испраќал на фабриките од втор степен. На внесениот тутун особено до 90-те години од XIX век се осврнаваме понапред. Овдека би се осврнале на внесениот тутун во последните години од истиот век. Во 1897 г. внесени биле 48.250 метарски центи во вредност од 12.545.000 круни, во 1898 г. вносот бил 31.151 метарски центи, во вредност од 10.212.706 круни и во 1899 г. вносот изнесувал 42.283 метарски центи во вредност од 10.992.764 круни.[6])

Вносот на камениот јаглен служел за потребите на бројните риечки фабрики, како и на пловидбата. Уште во 1853 г. забележуваме внос на 63.000 центинаји во вредност од 63.600 форинти.[7]) Напредокот на индустријата изискувал зголемен внос на каменен јаглен. Така во 1878 г. внесени биле 138.152 квинтали[8]), а во 1890 г. внесениот јаглен бил скоро тројно поголем. Тој изнесувал вкупно 440.530 квинтали.[9]) Во 1900 г. повторно вносот бил зголемен, изнесувајќи 531.519 квинтали.[10])

---

[1]) Esportazione doghe di rovere nell'anno 1899 (DAR. T. K. No 430, 29. I. 1900).

[2]) Kalman, Fiume. . . , 106.

[3]) Ra., 1880, 28.

[4]) Re., 1890, 40.

[5]) Re., 1900, 35.

[6]) Statisztikai Adatok. Fiume Várasáról és Forgalmároi. Budapest 1901, 34.

[7]) Ra., 1853, 22.

[8]) Kalman, Fiume, 70.

[9]) Re., 1890, 37.

[10]) Re., 1900, 32.

За потребите на риечката рафинерија за нафта се внесувала сирова нафта во големи количини. Сировата нафта се внесувала од пристаништата на Црно Море и од Америка. Во 1880 г. внесени биле 4.540 квинтали[1]), а во 1885 г. забележано било изразито зголемување и било внесени 755.502 квинтали сурова нафта и 15.250 рафинирана.[2]) По десет години, во 1895 г. вносот на нафтата донекаде намалил, изнесувајќи 600.304 квинтали.[3]) Во последните години од XIX век вносот на нафтата варирал во приближен сразмер од претходните години.

Останатите вносно артикли: памукот, оризот, колонијалните стоки и други, исто така се внесувале за потребите на риечката индустрија.

Напредокот на риечката надворешна трговија го утврдуваме и од вкупниот преглед на вносот и извозот. Во втората половина на XIX век набљудуваме еден константен подем во риечката надворешна трговија. Од 1853 г. сочувани се податоци за вносот и извозот и тоа на вредности во форинти. Вносот во таа година изнесувал 7.385.436 форинти, а извозот 4.220.912,[4]) од тоа произлегува дека вносот бил поголем од извозот. Веќе од 1867 г. забележуваме зголемување на вносот и на извозот. Во таа година вносот изнесувал 423.721 метарски центи, во вредност од 12.331.264 круни или вкупно во проценти 53.10. Извозот во истата година изнесувал 604.734 метарски центи, во вредност од 10.890.396 круни или во проценти 46.90.[5]) Во подоцнешните години забележуваме знатно зголемување на бројките од вносот и извозот. Во 1880 г. вкупниот внос изнесувал 667.736 метарски центи во вредност од 15.703.310 круни или во проценти 28.85. Извозот во истава година изнесувал 2.189.541 метарски центи во вредност од 38.724.996 круни или во проценти 71.15.[6]) Во 1890 г. забележуваме осетно зголемување и тоа вносот изнесувал 2.678.783 метарски центи во вредност од 57.332.530 круни или во проценти 32.21, а извозот во истава година изнесувал 5.468.360 во вредност од 120.118.042 или во проценти 67.69.[7]) Ова зголемување се провлекува и во последните години на векот. Во 1899 г. вносот изнесувал 4.316.759 метарски центи во вредност од 87.511.261 круни или во проценти 40.41. Извозот во истава година изнесувал, 7.152.670 метарски центи во вредност од 129.036.435 круни или во проценти 59.59.[8])

Ако направиме една споредба помеѓу вносот и извозот ќе утврдиме дека до 1875 г. вносот бил поголем од извозот, а од таа година натаму извозот бил во постојан растеж и секогаш преовладувал над вносот. Со други зборови активниот трговски биланс бил над пасивниот.

---

[1]) Ra., 1880, 25.

[2]) Ra., 1885, 21.

[3]) Re., 1895, 32.

[4]) Ra., 1853, 24.

[5]) Statisztikal Adatok 33.

[6]) Ibidem.

[7]) Ibidem.

[8]) Ibidem.

Интересен бил и односот на Риека спрема Трст, нивната конкурентска борба. Така во 80—90-те години од XIX век вкупното движење на трговијата на Риека изнесувало 90%, а на Трст 30%, а вкупната вредност на таа трговија изнесувала: Риека 43%, а Трст 7%.[1]) Што значи дека Риека покажала знатен напредок во својот развиток. Тоа е возможно да се констатира и од обемот на риечката надворешна трговија во која во вносот учествувале: Италија, Турција, Англија, Русија, Индија, Јапан, Бразил, САД и други. А во извозната трговија Риека извозувала во следниве држави: Италија, Турција, Франција, Белгија, Холандија, Англија, Романија Шпанија, Грција, Индија, Јапан, Египет, Алжир, САД, Бразил и во други земји.[2]) Во последните децении од XIX век се раширила тенденцијата за што поголем растеж на риечкиот извоз како во центрите на Монархијата, така и во други земји.

### 4. Поморски сообраќај

Стопанскиот напредок на Риека во втората половина од XIX век бил карактеристичен и со растежот на нејзиниот поморски сообраќај. Во времето кога Риека се наоѓала под унгарска доминација поморскиот сообраќај покажувал постојан растеж. Поаѓајќи предимно од свои сопствени капиталистички интереси, Риека да стане важен излез за унгарскста трговија, Унгарците со севозможни средства ја форсирале изградбата на нејзиното пристаниште. Започнатата градба на пристаништето уште во првата половина на XIX век, особено се засилила во втората половина на векот. Големи градби се извеле во текот на 1871—1879, потем 1884—1894 г., и натаму од помал масштаб. Работите отпрвин ги изведувале француски друштва, а потем домашен конзорциј. Вкупната сума што ја отпуштила Унгарија за градба на пристаништето во периодот 1872—1892 г. изнесувала, според Кенеди 17.251.000 гулдени.[3])

Во периодот кога доминирале кораби на платно Риека долго време претставувала еден од центрите на бродоградбата и тоа за корабите во долга пловидба и кораби од голема брегова гловидба. По 70-те години од XIX век се издигнал Трст со градбата на параплови. Тогаш параплoвите се повеќе стекнувале првенство над корабите на платно. Бројот на последните се повеќе се намалувал и околу 1880 година престанала во Риека секоја понатамошна градба на кораби на платно. Градбата на парапловите била концентрирана исклучиво на Трст, каде австрискиот Lloyd уживал монополен положај. Во Риека дури од 1882 година се јавиле првите параплови и во исто време се искристализирала тенденцијата кај унгарските господаречки кругови за зголемување на акциите во парапловството. Продирањето на унгарскиот капитал ста-

---

[1]) Dorn, Die Seechäfen des Weltverkehrs, I. Wien 1891, 14—17, 23—30; Berger, Der Hafen von Fiume, 56.

[2]) Antal H., A. Fiumei Kikötö. Budapest 1900, 18.

[3]) Kenedi, Fiume und seine Bezirk, 599.

нало со тек на време се поголемо така што унгарските позиции се по веќе јакнеле во риечкиот поморски сообраќај.[1])

Големи пречки за правилниот развиток на риечкиот поморски сообраќај правел со својата конкуренција фаворизираниот од австриската влада трстјански Лојд. Се правеле обиди да се ограничи неговиот монопол. Со законот од 24. XII. 1867 г. Лојд бил установен како претпријатие за развој на прометните интереси во обата дела на Монархијата. Подоцна бил продолжен договорот со Лојд на двата дела, со тоа што Унгарија требало да суделува во плаќање на субвенциите.[2]) Пресвртница во овие односи настанала од 26. VI. 1878 г., кога бил потврден дефинитивниот договор помеѓу австрискиот Лојд и унгарската влада, донесен на 6. XI. 1877 г. Во исто време бил донесен и Протокол на договорот.[3]) Биле донесени низа промени. Така сега веќе не се титулирало друштвото само Лојд австриски, туку Лојд австро-унгарски. Во договорот се регулирале пловидбените односи помеѓу Трст и Риека и особено односот кон пловидбата lungo corso (долга пловидба), во која Риека била порано запоставена. На Лојд му се овозможило да ја организира таа пловидба, но секогаш да ја зема предвид и Риека. (чл. IV). Се предвиделе подробности во врска со самата пловидба и уделот во неа на Риека.[4]) По заклучувањето на договорот Лојд развил голема активност околу организирањето на пошироката редовна пловидба, со параплови. Во мај 1882 г. Лојд располагал со 74 параплови од 88.224 регистар бруто тони.[5])

Овој компромис немал долг живот. Затоа и на таму се провлекувала тенденцијата за монополизирање на пловидбата од страна на Лојд. Но Унгарците правеле обиди да ја парираат неговата активност со формирање на свои пловидбени друштва. Така, во 1882 година било основано друштво „Adria" со капитал од 5 милиони круни и 6 милиони во облигации.[6]) Во 1891 г. било основано друштвото „Ungaro-Croata" i „Orient, а во 1897 г. „Levant". Тие друштва добивале од унгарската влада субвенции меѓутоа во нив имало и хрватски капитал. Биле формирани и помали друштва, во нив исто така продирал унгарскиот капитал а исто така и хрватскиот.[7]) Тоа се гледало и во зголемување капацитетите на Друштвата. Така 1882 г. „Adria" располагало со 7

---

[1]) За ова види: Štampar Sl., Borba jedrenjača s parobrodima u Hvatskom Primorju. Historijski Zbornik II/1—4 (1949), 60—65; Barbalić F. R., Prodiranje hrvatskog industrijskog kapitala u parabrodarstvo duge plovidbe koncem XIX stoljeća. Jadranski zbornik I (1956), 143—151.

[2]) Štampar, Borba jedrenjača s parabrodima u Hrvatskom Primorju, 65.

[3]) Овој договор е малку познат во литературата, и ретко се наведува. Договорот го објавил: Bussolini G., Della Imperiale privilegiata Compagnia Orientale nel secolo scorso e del Lloyd Austro-Ungarico nel secolo presente. Trieste 1882, p. 207 passim за договорот пишувал и риечкиот весник: „Studio e Lavoro" (Il Contratto col Lloyd austro-ungarico. No 59, 17. XI. 1877, 2).

[4]) Bussolini, o. c., art. IV—XIII.

[5]) Bussolini, o. c., Prospectto.

[6]) Antal A Fiumei Kikötő, 19.

[7]) Štampar, Borba jedrenjača, 65—70; Исто: Barbalić, Prodiranje hrvatskog kapitala, 151—154.

параплови од 7.707 бруто и 5.910 нето тони. Во 1890 г. бројот изнесувал 10 параплови од 13.251 тони бруто и 8.847 нето .По пет години, во 1895 г., бројот изнесувал 25 параплови од 40.893 бруто и 25.830 нето. Истиот број параплови е и во 1900 г., само што се забележило извесно зголемување на бруто и нето тонажата.[1]) Зголемување бројот на паraпловите забележано било и кај друштвото „Ungaro-Croata", кое во 1891 г. имало 11 параплови од 1.641 бруто и 812 нето тони и во 1900 г. имало 23 параплови од 5.675 бруто и 2.902 нето тони.[2]) Меѓутоа, од друга страна, бројот на парапловите кај останатите друштва бил сразмерно помал.

Развитокот на поморскиот сообраќај на Риека во втората поло вина од XIX век, го одбележуваме и преку движењето на пловидбата (вкупно на корабите на платно и на парапловите). Во 1853 г. во риечкото пристаниште упловиле 3.333 товарени кораби со 77.921 тони и исловиле 3.648 товарени со 75.766 тони.[3]) Во 1860 г. бројот бил нешто помал, а имено: упловиле 3.275 товарени со 81.958 тони и исловиле 3.881 со 114.062 тони.[4]) Во 1868 г. бројот е нешто поголем. Тогаш упловиле 3.629 товарени со 92.557 тони, а исловиле 4.053 со 96.071 тони.[5]) Со постепеното опаѓање значењето на корабите на платно и на нивната употреба, намалила и бројот во движењето на пловидбата. Во 1878 г. тој број изнесувал на упловени 1.695 товарени кораби со 139.373 тони и на исловени 2.266 товарени со 189.882 тони.[6]) Со основањето на пловидбените друштва во Риека движењето на пловидбата пораснало. Во 1888 г. упловиле 3.547 товарени кораби со 457.843 тони, а исловиле 3.831 товарени со 663.833 тони.[7]) Овој растеж постојано се зголемувал во последните години од XIX век. Во 1899 г. вкупниот број на упловените товарени кораби изнесувал 10.006 со 1.291.531 тони, а на исловените 9.930 товарени со 1.425.533 тони.[8])

Споменатите бројки јасно сведочат дека Риека, особено по 1882 година, изразито го зголемила својот поморски сообраќај и со тоа станала сериозен партнер на Трст. Ако се направи една споредба, ќе се констатира дека Риека покажувала во последните децении постојан напредок и дури од 1897 г. натаму го надминала Трст во поглед на упловените кораби.[9]) Сето ова сведочи дека Риека и во поморскиот сообраќај покажувала изразит напредок со што започнала да игра се поважна улога на Јадранот. На тој тачин пловидбата на Риека играла многу важен фактор и во трговскиот сообраќај со Турција.

---

[1]) Movimento marittimo e commerciale di Fiume negli anni 1906 e 1907. Budapest 1909, 27.

[2]) Ibidem.

[3]) Ra. 1853, 24.

[4]) Fiume kikötöjenek hajózasi forgalma az utolsó 70 évben. Fiume 1885 (не е пагинирано).

[5]) Statisztikai Adatok, 118—119.

[6]) Ibidem.

[7]) Ibid.

[8]) Ibid.

[9]) За да се добие една паралела по однос на пловидбата на Риека и Трст, наведуваме извесен материјал за осветлување на тоа прашање. Според Babich (La con-

## III. СТОПАНСКИТЕ ПРИЛИКИ НА ТУРЦИЈА

### 1. Општествено — економски промени

Од средината на XIX век во Турција настанале изразити општествено-економски промени. Тие промени посилно дошле до израз за време и по Кримската војна.[1]) Кримската војна имала осетно влијание врз внатрешната и надворешната положба на Турција. Војната, што се водела за зачувување целоста на Отоманската Империја, сушност довела Турција да се постави во полуколонијална зависност од западноевропските капиталистички држави. Во 1853 г. К. Маркс и Ф. Енгелс пишувале дека Турција станала болно место на легитимистичка Европа и дека биле напразни обидите на државите што се обидувале да го задржат нејзиното распаѓање. Маркс и Енгелс ја подвлекувале констатацијата дека „. . . присуството на Турците во Европа претставува само од себе сериозна препрека за развитокот на природните богатства на тракиско-илирското полуострово".[2])

Странскиот капитал и пред Кримската војна имал важни позиции во економиката на Турција. Но, за време на војната и по неа европските капиталистички држави уште повеќе го зголемиле во неа своето влијание. Европската индустрија, која покажувала константен растеж, имала голема потреба од суровини и од пазари. Таквите поволни услови: извор на суровини и пазари за пласман на своите стоки, таа ги нашла и во Турција. Од овие причини била условена зголемената трговска размена и развитокот на трговијата помеѓу западноевропските капиталистички држави и Турција.[3])

---

corenza tra Trieste e Fiume nell' anteguerra — Quaderno mensile (Venezia) No 12 (1923), 18) (некои наведени бројки не се истоветни со званичните статистички податоци) пловидбата на Риека и Трст изгледала вака:

| години | Риека кораби | тони | Трст кораби | тони |
|---|---|---|---|---|
| 1870 | 2046 | 130.170 | 8045 | 960.103 |
| 1875 | 2595 | 166.995 | 8152 | 1.003.914 |
| 1880 | 2682 | 342.643 | 7202 | 1.111.931 |
| 1890 | 5471 | 883.585 | 7873 | 1.471.464 |
| 1895 | 7023 | 1063.970 | 8085 | 1.760.055 |
| 1898 | 10751 | 1481.034 | 8708 | 2.036.112 |
| 1900 | 10729 | 1680.917 | 8465 | 2.158.624 |

[1]) За причините, текот и последиците на Кримската војна првенствено е потребно да се обрне внимание на Маркс-Енгелсовите статии од тоа време (1852—1856), во кои е изнесен опстоен осврт за положбата во Турција. (Види: Сочинения т. IX, X. Москва 1932—1933). Целостен преглед на тие статии нарочно од 1853 г. даден е во најновото издание на „Сочиненијата" од Маркс и Енгелс (том. 9. Москва 1957. А исто така и кај Е. Ф. Тарле, Крымская Война. Т. I—II. Москва 1944, 1950 (Библиографија, 611—634)

[2]) Маркс К., Енгелс Ф., Сочинения, IX. 372—374.

[3]) За ова види: Новичев А. Д., Очерки економики Турции до Мировой войны. Москва—Ленинград 1937, 32—33.

Продирањето на странскиот индустриски и трговски капитал во Турција нужно довел до нови општествено-економски промени, до нови потреби и барања, до реформирање на државата. Новосоздадената ситуација нужно наложила преку реформи да се дојде до решавање на критичните симптоми во турското општество и економика. Тоа одбележило настапување на нов период во внатрешниот развиток на Турција. Бил издаден нов султански ферман, на 18 февруари 1856 година, таканаречен Хати-Хумајун. Во овој документ била декларирана полна рамноправност на сите отомански поданици. На странците им биле овозможени значајни привилегии. Им била дадена можност да поседуваат неподвижен имот во Отоманската Империја, потоа ветени им биле разни концесии, олеснувања за навлезот на странскиот капитал. Откриени биле перспективи за модернизирање на Империјата, со основање на банки, градба на патишта, канали, развој на железничко-поморскиот и телеграфо-поштенскиот сообраќај. Во прв ред овој пресврт во јавните работи бил условен и од потребите на западноевропскиот капитал, за олеснување на неговото инфилтрирање во Турција[1]). Иако повеќето одредби од Хати-Хумајунот не биле реализирани, овој важен инструмент означувал пресвртница во внатрешната и надворешната политика на Турција. Важно да е се спомене дека било озаконето странското влијание во внатрешните работи на Турција. Овој принцип бил доследно спроведен и во инструментите донесени на конгресот во Париз, кој се одржал од 25 февруари до 16 април 1856 г.[2]) На 30 март истата година бил издаден мировниот договор, а истиот ден била издадена и конвенција за Проливите, а на 16 април декларација за поморското право. Меѓу потписниците на овие инструменти се наоѓала и Австрија. Со овие договори на Турција и била гарантирана независноста и интегритетот. Црното море било неутрализирано и тоа било отворено за трговските флоти на сите народи. Пловидбата по Дунав била интернационализирана.[3]) Со заклучените договори во Париз влијанието на западноевропските капиталистички држави изразито се зголемило. Со тоа нивната доминантна положба во работите на Турција им била гарантирана.[4])

Странското влијание ги зафатило скоро сите страни на општествениот и економскиот живот во Турција. Тоа предизвикало длабоки промени во нејзините општествено-економски односи. Влијанието на странскиот капитал ги рушело старите полуфеудални општествено-економски односи и создало услови за развитокот на новите капиталистички форми. Затоа и трговскиот капитал ги зафаќал и ги зацврснувал своите позиции во разни производни гранки. Истовремено, посилно навлегувале стокопаричните односи на село, кое придонесувало селското

---

[1]) За ова гледај: Noradounghian, Recueil III, 83—88.

[2]) Протоколите од Конгресот ги издал: Noradounghian, Recueil III, 1 — 69.

[3]) За ова види: Noradounghian, Recueil III, 70—79, 80—81, 89 — 90.

[4]) Прашањето за положбата на странците во Отоманската Империја е прилично разработувано. Види: F. Abelous, L'Evolution de la Turquie ses rapports avec les étrangers Paris 1928, 58—96, (библиографија 287—293).

стопанство да се ориентира кон стоково производство. Насекаде било констатирано зголемување на паричниот промет. Меѓутоа, тоа било само привремена форма во посилниот продор на новите односи во економиката. Од друга страна полуколонијалната зависност на Турција кон западноевропските капиталистички држави постепено се зацврснувала. Со тек на време овој зависен однос имал последици во целокупниот турски општествен и економски живот. Капиталистите започнале да вршат финансиски грабеж на Турција. Големите задолжувања што ги имала Турција кон европскиет држави по Кримската војна, ја принудиле да оди по патот на заеми и на зголемување на даноците. Всушност се одело и кон утврдување на финансиското господство на европските капиталисти во Турција. Склучувањето на заемите започнало во 1854 г. и до 1873 г. имало заклучено 15 зајмови. Од тие заеми европските капиталисти имале се поголема полза. Од 1854 до 1870 г. долгот на Турција изнесувал 2 милијарди и 500 илјади франка и понатака се повеќе константно растел. Во 1875 г. долгот ја достигнал сумата од 5 милијарди и 300 илјади франка, кога и званично било прогласено државното банкротство.[1]) Отоманската влада немала средства да ги исплати овие долгови и сиот терет што произлегувал од нив таа го пренесувала на потчинетите народи. Тоа било причина да се појавуваат политички и економски кризи. Во исто време се наложувала и финансиска контрола од капиталистичките држави, кое довело до поголема зависност на Турција кон нив.[2])

За време на руско-турската војна од 1877—1878 година Отоманската Империја се наоѓала пред банкротство. Меѓутоа на Берлинскиот конгрес од 1878 г. било донесено решение за обезбедување финансиската контрола над Турција.[3]) По Конгресот европските кредитори барале начини да се обноват турските финансии. За осигурување и регулирање на платежите и заемите била создадена Управа или Совет на Долговите (Le Conseil de la Dette Publique). Актот кој ги регулирал овие односи е известен под името Мухаремски декрет, донесен на 20. XII. 1881 г. Декретот всушност бил спогодба со странските кредитори. Ним им биле отстапени разни приходи (монопол на сол, тутун, пијалоци, разни даноци и такси) за отплатување на долгот и администрација на ото-

---

[1]) Според Sevketti Sureyya, (Cihan iktisadiyatinda Türkyie. Ankara 1931 — Новичев, Очерки економики Турции, 303) динамиката на странските долгови на Турција е следна:

| години | номинален капитал во франкови | фактички добиено во франкови |
|---|---|---|
| 1854 | 75.000.000 | 60.000.000 |
| 1865 | 150.000.000 | 99.000.000 |
| 1870/72 | 792.000.000 | 254.430.000 |
| 1890 | (во 1000 лири) 4909 | — |
| 1895 | — 3273 | — |

[2]) За финансиската положба на Отоманската Империја во она време постојат доста опстојни студии. Во прв ред тука би дошол предвид познатиот и многу ценет труд на Morawitz Charles, Les Finance de la Turquie. Paris 1902, (за периодот пред 1878 г. стр. 20—71).

[3]) За Берлинскиот конгрес и договор види: Noradounghian, Recueil IV, 175—192.

мanскиот публичен долг.[1]) Со овој акт влијанието на странските капиталисти уште повеќе пораснало. Заемите се јавувале само како една форма за потчинување на Турција кон странскиот капитал. Сличен карактер имале и концесиите давани на странските капиталисти за многу јавни работи, потем за основање на акционерски друштва, на банки и други установи.[2]) По Берлинскоит конгрес, а особено по донесувањето на Мухаремскиот декрет, Отоманската Империја станала полуколонија на империјалистичките држави. На тој начин империјализмот, го проширил своето влијание и во Турција.[3]) Особено своето влијание во Турција посилно започнала да го проширува Германија.[4]) Продирањето на странскиот капитал сега уште поизразито довело до промени во турската економика. Конкуренцијата н а странските идустриски стоки довело до брзото опаѓање на турското занаетчиство и трговија.[5]) Сето ова имало знатни последици во понатамошниот општествен и економски развиток на Турција.

## 2. Стопански особености

Турција била предимно земјоделска земја. Скоро 85% од сето население се занимавало со земјоделство. Најголемите и најплодните земјишта биле сопственост на големопоседниците-чифликсајбии. Чифликсајбиските поседи се развиле од спахискиот систем, кој престанал да постои по шеестетте години. Средствата со кои селаните ја обрадотувале земјата биле примитивни, затоа и сето земјоделство се наоѓало на екстензивно ниво. Селаните не биле заинтересирани за обработката на земјата зашто приходите за нивната егзистенција биле минимални. Продорот на капитализмот во турското село, придонесувал за развитокот на стоковото производтсво, но не било насекаде еднакво.[6]) Најпроизводителни биле азијатските провинции на Турција, а во европскиот дел, Македонија. Најдобро плодородие давал Багдадскиот вилает. По количината на земјата за обработување стоел сирскиот вилает со 8.777.000 донуми и Сиваскиот со 7.897.000.[7]) Според Скрјабин при-

---

[1]) Според Heidborn, Manuel de droit public administrativ de l'Empire Ottoman III—IV, Vienne-Leipzig, 249—256. Прегледот на приходите на отоманскиот долг од 1882—1898 г. во турски лири бил следен:

1882/83 — 990.721
1887/88 — 1.188.266

1892/93 — 1.471.047
1897/98 — 1.518.976

[2]) За ова поподробно: Morawitz, Les Finances de la Turquie, 225—326; Новичев, Очерки економики Турции, 195—207.

[3]) Гледај за ова прашање: Ленин В. И., Империализма как высшая стадия капитализма. Сочинения 22, Москва (1948), 173—290.

[4]) За односот на Германија кон Турција види поостојно: Holbron Hajo, Deutschland und die Türkei (1878—1890). Berlin 1926; Helfferich K., Die deutsche Türkei politik. Berlin 1921.

[5]) Еничерев Н., Възпоминания и белешки. София 1906, 210.

[6]) Новичев, Очерки економики Турции, 43—45.

[7]) Горобородько, Старая и новая Турция, Москва 1908, 124.

ближната количина во битолскиот вилает се движела помеѓу 900.000 до преку два и пол милиони донуми.[1]) Главните житни култури биле: пченицата, јачменот, овесот, ржта, пченката и друго. Освен зрнените храни превладувало лозарството и индустриските култури, кои служеле за извоз во странство.[2])

Од индустриските култури на прво место стоел тутунот. Особен развиток на оваа култура бил забележан во втората половина од XIX век. Тутунот се одгледувал на голема површина, годишно се добивало до 50 милиони фунти. Дел од тутунот се употребувал за внатрешноста на земјата, а поголемиот дел се извозувал. Тутунски глантажи се среќавале насекаде во Европска и Азијатска Турција, Најдобри врсти тутун се изработувале во Македонија, Сирискиот вилает и трапезунтскиот округ. Во разни области на Македонија годишниот квантум и асортиманот не бил насекаде еднаков.[3]) Во последните децении на XIX век производството на тутунот особено се зголемило.[4])

Производството на тутунот било силно оштетено со потчинувањето на странскиот капитал. Во 1883 г., Режијата, што била создадена уште 1872 година, преминала во рацете на виенските и берлинските кредитни организации и Отоманската банка добила право на монопол во регулирање производството на тутунот, неговата продажба и извоз. Таа сега носела назив „Societé de la Regie co-interessée des tabacs de l'Empire Ottoman" или, скратено „Режија" (Regie Ottomane des Tabacs). Компанијата имала централа во Цариград и филијали во поглавните места. Таа била потполн господар во турското производство на тутунот. Секој производител не можел без решение на „Режијата" да произведува тутун, а морал да и го продава само нејзе. Со монополизирањето на овој важен артикал „Режијата" често злоупотребувала, најчесто на штета на производителите.[5])

---

[1]) Скрябин Н., Политическия и економическия сведения о Битольском виляете София, 67.

[2]) Горобородько, Старая и новая Турция, 125—127.

[3]) Според Švegel (Schwegel J., Turkische Tabakmonopol. Oesterr. Monatsschrift., X/3 (1884), 66) тутуновото производство во Турција во 1882 г. било следното:

Вкупно (оки) 15.000.000 — 200.000.000 (пиастри)
Вкупно (кгр) 19.230.000 — 18.000.000 (гулдени).

А според еден извештај на австро-унгарскиот генерален конзулат во Солун (Tabakanbau und Tabakausfuhr der Europaischen Turkei. Osterreichische Monatschrift für den Orient No 2 4 (1907), 43—44) годишниот квантум на производството на тутунот во Европска Турција бил во кгр. нееднаков. Напр. Кавалска област: 6.200.000 кгр., Ксантиска (Еницка): 2.300.000 кгр., Одринска: 1.080.000 и Солунска: 2.220.000.

[4]) Според еден податок (Production du tabac á Salonique. Le Journal de la Chambre de Commerce de Constantinople. Constantinople VIII/384 (1892), 224) производството нс тутунот во Солунскиот санџак за 1890—1891 г. изнесувал: 70.476 кгр., а во 1891—1892 г.: 138.570.

[5]) Материјали за ова прашање има бројни. Правилата за Режијата од 13. III. 1872 г. се сочувани и во Државниот Архив — Ријека (DAR TK No 316/275, 11. IV. 1872), а се објавени и соопштенија за нив во ријечкиот секидневник „La Bilancia" (No 16, 21. I. 1873, 3) Правилата исцело се издадени од Aristarchi (Leg. Ottomane III, 423—427). За работата на Режијата доста е пишувано и воопшто за производството на тутунот во Турција. Позабележителни труд: Schwegel, Das Turkische Tabakmonopol, 65—73,

Друг важен артикал од индустриските култури бил памукот. Изразито зголемување на производството на памук во Турција се сетило за време на граѓанската војна во САД (1861—1865). Насекаде се чувствувала потреба од овој важен индустриски артикал, настанала прочуената „памучна глад" (Cotton famine). За зголемување производството на памукот во Турција влијаела и давала поттик и самата турска влада. За ова, интересен податок наведуваат Макензиева и Ирбиева, нагласувајќи дека британската влада содејствувала кај Високата Порта да влијае на народот за сеење на памукот.[1] Во натамошните години осетно се зголемило производството на памукот. Ова овозможило да се засили извозот. Меѓутоа, знатни промени во производството на памукот настанале по завршувањето на граѓанската војна во САД (1865 г.). Со тек на време светските пазаришта биле преплавени од американскиот памук. Овие осетно влијаело и за производството на памукот во Турција. Во 1870 г. бербата се сметала за осредна и немало можност да се издржи конкуренцијата на американскиот памук. Меѓутоа, производството на памукот потполно не замрело Дури при крајот на 19 век бербата, особено во Македонија била задоволителна.[2])

Од индустриските култури за важен артикал се сметале и афионовите производи. Отпрвин оваа култура била развиена во Мала Азија, а се пренела во Европскиот дел на Турција во почетокот на втората половина на XIX век. Во Македонија била пренесена кон 1876 г. За ширењето на афионовата култура во многу помогнале климатските и педолошките услови на земјиштето, како и рентабилноста, со кое било сврзано нивното производство. Веќе од 1880 г. во Македонија започнала масовна обработка на афионовата култура. Со тек на време афионовите производи станале меѓународен артикал и се извозувале.[3]) Се правеле обиди за монополизирање на трговијата и со овој артикал.[4])

Во знатна мера во Турција било развиено и свиларството, кое служело за извоз, Нарочно пораснале побарувањата при крајот на XIX век.[5])

Со развитокот на земјоделските производи тесно било поврзано и сточарството. Многубројни видови стока служеле за извоз, а исто така и сточаните производи, особено кожите. Трговијата со необработените кожи била особено развиена. Тие се барале на странските пазари.[6])

---

[1]) Макензи Мјур Г., и Ирби А. Р., Путовање по словенским земљама Турске у Европи. У Београду 1868, 16.

[2]) За ова прашање види: Bianconi, Province de Macédoine, 12. Најисцпна е студијата на Влајинац М., Историја производње памука у нашим крајевима. Београд 1927, 87—137.

[3]) За ова прашање види: Ihmsen und Co., Opium. Oesterr. Monatsschrift VIII/18 (1882) 122—123.

[4]) Fluminensis, Lettere della Turchia. La Bilancia No 271, 28. XI. 1892.

[5]) За ова прашање види: Копринарството в Турция. Сп. БИДр. 1/7 (1896), 511—512,

[6]) Bianconi, Province de Macédoine, 12.

Интересот за експлоатација на турските рудници знатно пораснал по Кримската војна. Експлоатацијата се вршела од странците и тоа по пат на концесии. Постоеле неколку друштва кои се занимале со експлоатацијата.[1]) Разработени рудници кон крајот на XIX век имало 75—80. Од овие рудници оловни биле 14, хромови 15, магнезиеви 5, камен јаглени 5, лигнитни 3, бакарни 3 и други.[2]) Најбогата област со руди била Македонија. Извозот на руди бил знатно зголемен, особено преку Цариград.[3])

Како што занаетчиството во Турција се наоѓало во опаѓање така и индустријата била слабо развиена. Влијаеле во главно два фактори: внатрешен фуедален и апсолутистички режим и надворешен — силна странска конкуренција. Од тие прични индустријата во Турција покажувала крајна заостанатост. Во неа преовладувале помали претпријатија, особено мелници и преработувачки работници. И во оваа стопанска гранка странците имале привилегии. За одбележување била работата на памучните предилници и тоа првенствено во Македонија (Солун. Његуши и др.) и Мала Азија (Смирна и Бруса). Памучните производи, а исто така свилените, сукнените, килимите и др. служеле за извоз и за внатрешна консумација.[4])

### 3. Надворешна трговија

Опширноста на Отоманската Империја, нејзините богати провинции, откривале широки перспективи за поволен развој на трговијата. Меѓутоа, тој развој бил нерамномерен и нееднаков. Во знатна мерка за ова влијалел самиот општествен поредок во Турција. Забележителен растеж на трговската размена бил одбележан по Кримската војна. Внатрешната трговија се карактеризирала со прометот на стоката помеѓу производителите и консуматорите. Оваа трговија се изведувала во поголем број случаи од поситни трговци. Во оваа дејност послабо биле застапени западноевропејците, а повеќе биле Ерменци, Грци, Евреи, Македонци и др. Друг бил случајот со надворешната трговија. Таа била сконцетрирана во поголемите градови и пристаништа. Оваа трговија главно била организирана од поголемите трговци, кои во поголем број биле странци: Германци, Австријци, Унгарци, Французи, Англичани, Италијани и др. Поретко имало домашен елемент. Раководна улога имале странските експортно-импортни компании, кои се обидувале да го монополизираат пазарот[5]).

---

1) Morawitz, Les Finances de la Turquie, 212—261.

2) Горбодько, Старая и новая Турция, 143—146.

3) Гледај за ова прашање: Скрябин, Политическия и економичеаския сведения о Битольском вилаете, 71—72; исто: Bianconi, o. c., 12—13.

4) За ова прашање: Baumwollspinnerei in Salonich. Oesterr. Monatsschrift VIII/7 (1882), 112; исто: Bianconi, o. c., 13—15.

5) Види: Златаров Ив., Макалов Ив. П., и Димов Ж., Източните пазари. Турция, Гърция Египет. София 1911, 207—208. Исто: R., Der Aussenhandel der Türkei vor dem Weltkriege. Mit einem Anhang: Die Organisation des türkischen Handels. Berlin 1919, 269—270.

Турската надворешна трговија се одвивала во неколку важни трговски центри. Првенствен и важен трговски пункт бил Цариград. Преку него се одвивал поголемиот дел од турскиот внос и извоз. Тој бил центар на сите трговски зделки и размена. Според статистичките податоци градот имал во 1876/77 г. 600. — 720.000 жители.[1] G. Andreossy изнесува дека во првите години на 80-те години градот имал 597.600 жители[2]). Служејќи се со службени статистички податоци Al. Dorn наведува дека во 1885 г. градот имал 873.565 жители[3]). Бројот на населението на Цариград константно растел и натаму. Според еден современик во 1892 г. градот имал околу 1.500.000 жители[4]).

Цариград станал важен трговски центар за најважните турски производи: жито, опиум, розово масло, теписи, волна, козина, кожи, калофониум, вино, кожурци и др.[5]). Преку Цариград се одвивала и вносната трговија на Турција. Се внесувало првенствено: брашно, ориз, шеќер, колонијални производи, производи од текстилната индустрија, железарија, дрво, камен јаглен и др[6]). Извозот и вносот од година во година покажувал изразит подем. Кон 80-те години било одбележено зголемување на вносот од австро-унгарското подрачје[7]). Така напр. во 1883 г. австроунгарскиот внос во Цариград изнесувал 50.979.869 форинти, а извозот изнесувал 24.286.700, или вкупно 75.266.569 форинти[8]). Подоцна забележано била уште поголемо зголему:вање[9]). Трговското значење на Цариград сѐ повеќе растело, затоа и играл важна улога во турската трговија[10]).

Втор важен трговски центар на Турција бил Солун, со својот богат хинтерланд-Македонија. Трговското значење на Солун било оценето уште во почетокот на втората половина од XIX век. Тогашниот австриски вице-конзул во Албанија J. Г. Хан во еден свој извештај од 1851 г. ја подвлекувал важноста на овој голем трговски центар на Балканот. Истиот изнел податоци и во врска со трговските аспекти од развитокот на градот[11]). Бидејќи заземал згодно географско положение, Солун станал важен трговски центар и стопанско средиште на

---

[1]) Kutschera H., Geographisch-Etnographische Ubersicht. Oesterr. Monatsschrift VIII/10 (1882), 150.

[2]) Andreossy G., Le Bosphor et Constantinople, Paris 1881—1882 (Kutschera, o. c., 150).

[3]) Dorn Al., Die Seehäfen des Weltverkehrs, 122.

[4]) Fluminensis, Lettere della Turchia. Constantinopoli 14. V. La Bilancia No 113, 18. V. 1892.

[5]) Renner, Der Aussenhandel der Türkei vor dem Weltkriege, 271.

[6]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 127—128.

[7]) Berichte über den Handeln und Verkehr Constantinopels im Jahre 1881, herausgegeben von der osterreichisch-ungarischen Hendels-und Gewerbe-Kammer in Constantinopel. Oesterr. Monatsschrift VIII/11 (1882), 176.

[8]) Jahresberichte der K. und K. österr. ungar. Consulats-Behörden-Nachrichten über Industrie, Handel und Verkehr aus dem Statistischen Department im k. k. Handels Ministerium. Wien XXX (1885), 28.

[9]) Jahresberichte-Nachrichten LXXIV (1900), 1488—1495.

[10]) Види: Barth H., Konstantinopel. Leipzig—Berlin 1901, 4—5; 173—174.

[11]) Bericht des k. k. Vice-Consuls Dr Von Hahn über Albanien. Mittheilungen über Handel, Gewerbe und Verkehrsmittel. Wien II (1851), 3—36.

Балканот. Од тие причини и бил наречен „the best in the World"[1]). Според J. L. Farley градот имал во почетокот на 60-те години од XIX век 80.000 жители[2]). Поврзувањето на Солун со хинтерландот преку железниците предизвикал изразит стопански подем. При крајот на 80-те години од истиот век, според Bianconi градот имал 105.000 жители[3]). Меѓутоа, оваа цифра веројатно дека е погрешно наведена, за што сведочи едно соопштение што го објавил весникот „Turquie" од 4 мај 1889 г., кое го наведува Dorn, според кое Солун имал 195.000 жители[4]). A. Carmelo Melia наведува дека во 1892 г. Солун имал 150.000 жители.[5])

Трговскиот подем на Солун започнал поизразито да се истак: нува по 80-те години од XIX век. За овој развиток влијаеле три фактори- 1. Отворањето на Суецкиот канал со кое светското значење на Солун пораснало. 2. Поврзување со железнички линии на поважните центри во внатрешноста на Македонија. 3. Се одбележила тенденцијата за децентрализација на надворешната трговија на Турција во која изразита улога имал и Солун. Покрај Цариград, Солун бил главен центар за цела Европска Турција. Тој опфаќал со хинтерландот една површина од 85.750 км$^2$.[6]). Од хинтерландот биле внесувани во Солун земјоделски производи и производи од индустриските култури, кои во поголем дел служеле за извоз. Скоро сета трговија на хинтерландот се одвивала преку Солун[7]). Со право Dorn на едно место наведува дека „Солун е важно трговско место на Македонците. . ."[8]).

Основни производи што служеле за извоз од Солун биле земјоделските производи и производите од индустриските култури. Извозот на овие производи бил подложен на разни изменувања како во вредноста, така и во количината. Во 1881 г. имало средна жетва. Општиот извоз на земјоделските производи изнесувал circa 790.000 метарски центи, во вредност од 14 милиони франка. Деталниот извоз на одделните артикли бил различен[9]). Следната година, во 1882, вкупниот

---

[1]) Risal P., La ville convoitée. Salonique. Paris 1914, 267.

[2]) Farley J. L., The Resources of Tuerkey Considered with Especial Reference to the Profitable Investment of Capital in the Ottoman Empire. London 1862 (Михов, Населението на Турция и България. София 1915 I, 106—107).

[3]) Bianconi, Province de Macédoine, 19.

[4]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 96.

[5]) Melia Carmelo, Il commercio e le industria della Macedonia. Bolletino del Ministero e le industria degli affari Esteri VIII (1894) (—M. K. S., Белешки за търговията и индустрията на Македония. Из Рапорта на Carmelo Melia. Български Преглед II/IV (1895), 86—110).

[6]) За ова поопстојно види: Todorovitch M. A., Salonique et la Question Balkanique. Paris 1913 (Исто издание и во Белград), 11—15,. Robeff A. Th., Die Verkehrs und Handelsbedeutung von Saloniki unter besonderer Berücksichtigung der Wirtschaftverhältnisse seines Hinterlandes. Leipzig 1926, 20—23; Risal. La ville convoitée, 267—28.

[7]) За стопанското значење на хинтерландот од интерес се расправите: Хан J. Г., Путовање кроз поречину Дрима и Вардара. Београд 1876, 193—236; Mittheilungen der k. und k. osterr.-ungarn. Consulats-Behörden. Nachrichten XII (1877 (Битола за 1876); Nachrichten XVI (1879) (Битола за 1877); Петровић M., Европска Турска. Трговински гласник VI/69—73 (1894); Arsitch-Sl. Boris, La vie économique de la Macédoine, 105—112.

[8]) Dorn. Die Seehäfen des Weltverkehrs, 102.

[9]) Mittheilungen der k. und k. osterr.-ungarn. Consulats-Behörden-Nachrichten XXIII (1882), 835—837.

извоз изнесувал 11.287.000 гулдени[1]). А, во 1885, извозот се зголемил и изнесувал 35 милиони франка. По една година, во 1886, извозот опаднал на 26.230.800 франка, а понатаму во 1887 г. изнесувал 25.799.000 и во 1888 г. се покачил на 31.980.000 франка[2]).

Најважни производи на извозот биле житата и тутунот. Извозот на житата покажувал годишно една висина од 454.616 квинтали, со вредност од 6.500.000 франка. Главно се извезувало за Англија, Франција, Италија, Грција, Германија и Холандија. Од тутунот во 1888 г. се извезло 35.000 квинтали со вредност од 12°2 милиони франка; а во претходната 1887 г. со вредност од 11°5 милиони франка. Половината од тој извоз на тутунот заминувал за Австро-Унгарија, а поголема количина и за Русија, Романија и Англија[3]). Биле извозувани разни количини памук, градежно дрво, опиум, кожи, волна, теписи и др.[4]).

За вносот на европски стоки во Солун не е возможно да се даде веродостоен преглед, бидејќи многу тешко се добивале податоци за текот на трговијата, а истовремено не постоела званично средена статистика. Затоа вносната трговија возможно е да се предаде само делумично. Биле внесувани стоки од разни земји, а во прв ред од Австро-Унгарија и Англија. Вкупниот внос во 1882 г. изнесувал 14.075.700 гулдени[5] ). Во последните децении на XIX век, за разлика што извозот опаѓал вносот растел. Во 1886 г. вредноста на вносот изнесувала 43.194.000 франка, 1887 г. 34.652.000 и 1888 г. 33.606.510[6]).

Главни вносни артикли биле мануфактурните производи. Според еден конзулски извештај само во 1881 г. била внесена мануфактурна стока во вредност од 8 милиони франка[7]). Во поголеми количини се внесувала железарија и метали, кинкалерија, хартија, дрвенарија, бижутерија, облека, колонијална стока и др.[8]).

Трет важен трговски центар на Турција бил Смирна, која имала посебна важност во развитокот на малоазиската трговија. За Смирна хинтерландот имал исто така големо значење[9]). Според Dorn градот броел 186.510 жители[10]). Странското влијание било во Смирна особено силно. Dorn наведува дека во градот имало околу 39.210 странци и тоа најповеќе Австроунгарци, Французи, Англичани, Германци и др.[11]). Смирна била исто така главен пункт на извозот и вносот. Се извезу-

---

[1]) Jahresberichte-Nachrichten XXV (1883), 244—245.
[2]) Jahresberichte-Nachrichten XXXII (1886), 773.
[3]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkkehrs, 103.
[4]) За ова прашање види: Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 103; Melia C.-M. K. C., Бележки за търговията и индустрията на Македония, 93—103; Bianconi, Province de Macédonie, 19; Димчев Н., Значението на гр. Солун в търговско отношение Сп. БИДр. II/6—7 (1897), 246—260.
[5]) Jahresberichte-Nachrichten XXV (1883), 245.
[6]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 102.
[7]) Mittheilungen XXIII (1882), 837.
[8]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 104.
[9]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 206—210; Georgiades, La Turquie actuelle Paris 1892, 224—226.
[10]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 206.
[11]) Ibidem.

вало: јужно овошје и зарзават, кожи, теписи, опиум, памук, тутун, маслиново масло, восок и др.[1]). Извозот на јужното овошје и на виното изнесувал во 1887 г. 434.500 квинтали, во вредност од 16°6 милиони франка. По една година, во 1888 г., забележен бил растеж од 1 милион квинтали, во вредност од 27°6 милиони франка. Извозот на житата во 1888 г. изнесувал 15.681 тони, во вредност од 2.5 милиони франка. Извозот и на разните индустриски култури бил изразит. Во 1887 г. извозот на памукот изнесувал 57.750 квинтали за 6.9 милиони франка, а по една година, во 1888, изнесувал 25.473 бали во вредност од 5.1 милион франка. Извозот на тутунот во 1888 г. изнесувал 14.628 бали во вредност од 1.5 милиони франка[2]).

Од вносните производи во прв ред се внесувала мануфактурна стока, железарија, кожни производи, свилени производи, стакло, хартија и др. Податоци за овие вносни стоки дадени се во еден извештај од 1883 г., сочуван во риечкиот Државен архив. Покрај тоа што е истакната важноста на Смирна како трговски центар, во овој извештај подробно се наведува карактеристики за секоја вносна стока посебно[3]).

Нееднаков и нерамномерен бил вносот и извозот на Смирна Во 1850 г. вносот изнесувал по вредност 31.031.000 франаа, а извозот. 36.227.000. Во 1860 г. вносот изнесувал 59.663.000 а извозот 46.159.000[4].) Според извештаите на австроунгарските конзуларни службеници во Смирна, можно е да се подвлече вкупниот внос и извоз со поголема веродостојност. Во 1871 г. вкупниот внос изнесувал 35.600.412 франка, а извозот 40.432.228.[5]) Движењето на вносот и извозот во натамошните години пораснал. Така во 1880 г. вносот изнесувал 100.403.305 франка, а извозот 96.311.980.[6]) Во последните децении на XIX век, вносот на Смирна донекаде стагнирал, а извозот останал на исто ниво. Во 1888 г. билансот на вносот изнесувал 72.948.000 франка, а на извозот 96.272.000[7]).

Изнесениве податоци сведочат дека трите турски значајни трговски центри играле важна улога во надворешната трговија на Турција) која нокажувала различно движење. Така, по Кримската војна надворешната трговија на Турција со европските земји силно се развила. Уште во првите години од средината на XIX век вредноста на извозот изнесувала 10.640.000 лири, а на вносот 11.820.000.[8]) Тоа сведочи дека уште од тогаш вносот бил поголем од извозот. Понатамошниот трговски биланс бил нееднаков, но одбележувал еден константен напредок во

---

[1]) Renner, Der Aussenhandel der Türkei, 271—272.

[2]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 208—210.

[3]) DAR-T. K., No 2020 28. XII. 1883. Páner — Trgovačka Komora, Rijeka. 20. XII. 1883.

[4]) Georgiades, La Turquie actuelle, 224; Според Collas (La Turquie en 1864, 292) вносот во 1860 г. изнесувал 68.613.363 франка, а извозот 53.083.599 франка.

[5]) Mittheilungen-Nachrichten I (1873), 166.

[6]) Mittheilungen-Nachrichten XXIII (1882), 853—855.

[7]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 213.

[8]) Новичев, Очерки економики Турции, 172.

обемот на трговската размена. Бидејќи не постоела за секоја година званична статистика, тешко е да се даде целосна слика на целокупната турска трговија. Постојат податоци, што даваат преглед на таа трговија само во одредени години.[1]) Според „Istatistik Jilligi" турскиот внос за 1880 г. изнесувал (во илјади лири) 17.847.5, а извозот 8.497.0.[2]) Имаме податоци и од „Bulletin annuel de statistik" за периодот 1884—1888 г. Според овие податоци вносот изнесува 20.181.000 турски лири, а изовзот 12.483.000[3]) Детален преглед на турската трговија во периодот скоро на една цела деценија (1891—1898) изнесен бил во ‚Zollcompass', публикуван од тогашниот австриски трговски музеј. Според тоа, билансот на турската трговија изгледал вака:

| Години | внос (турски лири) | извоз (туски лири) |
|---|---|---|
| 1891—92 | 24.553,940 | 15.370.050 |
| 1892—93 | 24.466.985 | 15.725.542 |
| 1893—94 | 24.108.660 | 13.262.416 |
| 1894—95 | 24.075.490 | 13.753.805 |
| 1895—96 | 20.575.670 | 15.535.625 |
| 1896—97 | 21.360.000 | 15.428.000 |
| 1897—98 | 24.070.000 | 13.750.000[4]) |

Наведените погоре цифри сведочат дека постоела нерамномерност помеѓу вносот и извозот и дека восушност произлегува оти вредноста на внесената стока била скоро секогаш изразито поголема од извозената. Тоа од друга страна ја потврдува зависноста на Турција од европските капиталисточки земји. Ако се земе предвид дека светската трговија во 1880 г. изнесувала 14.8 билиони долари (современи), а во 1900 г. 20.1 билиони[5]), тогаш може да се подвлече дека обемот на турскиот трговски биланс претставувал скоро еден само незнатен дел, чиј точен сразмер не е во можност да се пресмета, бидејќи во случајот постои конвертибилност и нема податоци за званичноит курс на валутите.

Особено место во турската надворешна трговија имале: Англија, Австро-Унгарија, Германија, Италија, Франција и Русија. Според еден современик вносот по држави во 1890—1891 г. бил како што следува:

---

[1]) Види во „Istatistik Jiligi" 272 и кај Sevketti Sureyya., Cihan iktisadiyatında Turkiye, 90 (-Новичев, Очерки економики Турции, 286) преглед на динамиката на турската надворешна трговија од 1878—1900.

[2]) Istatistik Jilligi I—XIV (1931—1932), 272 (Новичев, Очерки економики Турции, 173).

[3]) Клисуров, Историко-економическата основа на национално-освободителните борби в Турция — Македонско Дело VI/134, 5—8.

[4]) Morawitz, Les Finances de la Turquie, 86.

[5]) За ова гледај: Hayes J. H., Baldwin M. W. Cole, W. C., History of Europe

| | | |
|---|---|---|
| Австро-Унгарија | 22.56 | проценти |
| Англија | 43.30 | ,, |
| Германија | 22.56 | ,, |
| Белгија и Франција | 12.35 | ,, |
| Русија | 7.57 | ,, |
| Италија | 2.17 | ,,[1]) |
| итн. | | |

Најголем внос имала Англија. Забележителен бил и вносот н Австро-Унгарија. Вкупниот внос-извоз нејзин со Турција, во последната деценија на XIX ек, бил, ваков:

| Години | Внос (турски лири) | Извоз (турски лири) |
|---|---|---|
| 1894—95 | 4.862.966 | 1.316.989 |
| 1895—96 | 4.370.975 | 1.909.038 |
| 1896—97 | 4.202.990 | 1.496.780[2]) |

Во последните децении на XIX век Турција имала пасивен биланс. Странскиот внос во Турција секогаш бил поголем од извозот, какошто беше понапред наведено. Така странското влијание станувало сè поголемо во надворешната трговија на Турција[3]).

## 4. Поморски, речен и железнички сообраќај

### а. Поморски и речен сообраќај

Во втората половина на XIX век бил забележен значаен развиток на турскиот поморски и речен сообраќај. Азијатските и европските брегови на Турција биле згодни за природни пристаништа. Освен тоа, и преку Дунав се одвивал еден значаен сообраќај. Со парискиот договор од 30. III. 1856 г. Црното Море било неутрализираио и било отворено за трговските флоти на сите земји. Исто така и пловидбата по Дунав била интернационализирана. Слободната пловидба низ Проливите била

New Jork 1953, 888.

[1]) Fluminensis, Lettere della Turchia. Constantinopoli 15. XII. 1892. La Bilancia No 290, 21. XII. 1892.

[2]) Morawitz, Les Finances de la Turquie, 86.

[3]) Трговијата на европските држави со Турција во последните години од XIX и од почетокот на XX век е изложена во следните статистички прегледи: Англија — Statistical Abstract for the Principal and other Foreign Countries in Each Year from 1902, 44—45; Франција — Annuaire statistique de la France, XIX—XXIII, 164—165, 253—254, 262—263, 281; Австро-Унгарија — Statistik des auswertigen Handels des osterreichisch-ungarischen zollgebiets, I (1904), 494—495; Германија: Statistik des Deutschen Reichs. VII /153 (1903), 51—70; Италија: Movimento Commerciale del Regno d'Italia. III (1905), 975—988; Русија — Обзор внешней трговли России по европейской и асиатской границам. 1903, 90—91, 442—443.

потврдена и на Лондонската конференција од 31. I. 1871 г. Исто така слободната пловидба по Дунав била утврдувана и натаму, особено на лондонската конференција од 10. III. 1883 г., кога и биле дадени поголеми права на Европската комисија.[1])

Учеството на странскиот капитал во поморскиот сообраќај било незнатно ,но, неговото влијание било особено изразито во пристаништата, кои го овозможувале странскиот побрз внос и извоз. Секако дека и од тие причини слабо се развивала турската трговска морнарица. Во 1874—1875 г. вкупниот број на турските параплови (од 100 тони нагоре) изнесувал 29 со 18.060 тони, а на кораби на платна 277 со 43.360 тони.[2]) Додека во 1899—1900 г. било забележано значително зголемување. Имено тогаш Турција имала 79 параплови со 47.424 тони и 1.380 кораби на платна со 261.780 тони.[3])

Поморскиот транспорт бил управуван од пловидбени компании, кои имале седишта во поглавните турски пристаништа. Повеќето од тие компании биле странски, кои располагале со големи капитали. Преку нивното содејство се одвивал поголемиот дел од пловидбата на Турција. Засега со податоци за вкупното движење на пловидбата располагаме само од крајот на XIX век.[4]) Според некои податоци се смета дека турските пристаништа годишно биле посетувани од околу 65.000 кораби.[5]) А според извештајот на D-r Hagel во 1893—94 г. вкупното движење на пловидбата изнесувало; 190.274 кораби со тонажа од 34.137.321 тони.[6]) Додека во 1899 1900 г. гловидбата изнесувала: 43.921 параплови и 142.336 кораби на платна со една тонажа од 35.336.613 тони.[7])

Турскиот поморски сообраќај се одвивал најповеќе преку трите најважни пристаништа: Цариград, Солун и Смирна. Особен растеж покажувало цариградското пристаниште во втората половина на XIX век. Бројните настојувања за модернизирање на пристаништето се оствариле во 1894 г. кога било основано ,,Sociéte anonyme ottomane

---

[1]) За ова види: Noradoungahian, Recueil III, 80—81, 103, 333—336, 338, IV, 299, 306.

[2]) Gazzettino delle varieta. La Bilancia 12, 16. I. 1875, 2.

[3]) Новичев, о. с., 168.

[4]) Со непотврдени податоци располагаме и за 1865 — 1869, објавени во риеч киот секидневник ,,La Bilancia" (Navigazione nei porti europei ed asiatici della Turchi, dal 1865—69. La Bilancia 180, 9. V/II. 1872, 3). Податоците се следни:

| | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|
| god. | 1865 | br. | 3323 | со тонажа | 1.279.284 |
| ,, | 1866 | ,, | 3058 | ,, | 1.287.057 |
| ,, | 1867 | ,, | 3284 | ,, | 1.475.701 |
| ,, | 1868 | ,, | 3223 | ,, | 1.510.843 |
| ,, | 1869 | ,, | 3225 | ,, | 1.780.180 |

[5]) Бендерев, Военная География и статистика Македонии и соседних с нею областей Балканскаго Полуострова. СПБ 1890, 120.

[6]) DAR. P. O. No 45. 254/1894. Dr Hagel—Baron Calice Constantinopel, 20.X. 1894.

[7]) Morawitz, Les Finances de la Turquie, 196.

des quais, docks et entrepôts de Constantinople", које се грижело за градба и експлоатација на пристаништето.[1])

Движењето на пловидбата во цариградското пристаниште покажувало постепено зголемување. Според Collas вкупното движење на пловидбата изнесувало во 1863 г. 34.580 кораби со 3.675.486 тони.[2]) Во 1887 г. пловидбата изнесувала 17.344 кораби со 8.666.012 тони, од кои само 8.709 параплови. По една година, во 1888, се забележува зголемување и тоа 19.445 кораби со 10.829.991.) тони При крајот на XIX век било забележено знатно зголемување во движењето на пловидбата. Така во 1897—98 г. вкупното движење изнесувало 32.300 кораби со 11.310.478 тони.[4]) А во 1899—1900 г. тоа вкупно движење изнесувало 8.743 параплови и 22.335 кораби на платна со вкупно 9.985.181 тони.[5])

Значаен поморски сообраќај се одвивал и преку солунското пристаниште. До последните децении на XIX век Солун немал модерно пристаниште. Концесија за градба на пристаништето била дадена дури во 1888 г. Договор, бил заклучен на 20. VII. 1896 г. Со тоа се овозможило да се создаде друштво за градба на пристаништето. А основањето на друштвото било остварено во 1897 г. и тоа под име „Société ottomane de constuction du port de Salonique". Градбата на пристаништето била завршена во 1901 г.[6])

Во поморскиот сообраќај Солун располагал отпрвин со голем број кораби на платно, додека по 40-те години од XIX век, се зголемила употребата на парапловите, Во втората половина од истиот век, Солун сврзал врски со сите европски пристаништа. Пловидбата се раководела од голем број, предимно странски, пловидбени компании.[7])

Вкупната пловидба на солунското пристаниште можно е да се утврди само за определени години. Во 1848—1851 г. движењето на пловидбата изнесувало 1.097 кораби со 130.021 тони. А во 1878 г. пловидбата изнесувала 5.157 кораби со 349.940 тони.[8]) Според австроунгарски конзулски извештаи во 1881 г. во Солун пристигнале 687 кораби со 100.235 тони, а испловиле 658 со 284.399 тони.[9]) А во 1885 г. упловиле 511 параплови со 489.841 тони и 3.826 кораби на платна со 90.033 тони. Истата година испловиле 514 параплови со 491.852 и 3.810 кораби на платна со 88.208 тони.[10]) При крајот на векот движењето се зголе

---

[1]) Morawitz, Les Finances de la Turquie 189.

[2]) Collas, La Turquie en 1864, 477.

[3]) Dorn, Die Seehäfen des Weltverkehrs, 129.

[4]) Bilan de l'exercice 1897 —1898 et Statistique génerale de la Navigation dans les Ports Ottomans. Constantinople 1899, 1. (DAR. P. O., No 5436, 18. VIII. 1899).

[5]) Morawitz, Les Finances de la Turquie, 196. За периодот 13. III. 1899 до 12. III. 1900 г. во „Jaresberichte" (Nachrichten LXXIV, 1900, 1496) изнесен е ваков преглед на пловидбета: 5714 параплови со 7.517.550 тони и 3.385 едреначи со 445.855 тони.

[6]) Види: Morawitz, Les Finances de la Turquie, 191—192; Исто: Robeff, Die Verkehrs und Handelsbedeutung von Saloniki., 89—90.

[7]) Bianconi, Province de Macédoine, 20—23.

[8]) За ова види: Бендерев, Военая география и статистика, 698.

[9]) Mitthellungen-Nachrichten XXIII (1882), 832.

[10]) Jahresberichte-Nachrichten XXXII (1886), 770.

мило. Така во 1899 г. упловиле 850 параплови со 661.923 тони и 384 кораби на платна со 26.550. Во истава година исповиле 853 параплови со 664.491 тони и 370 кораби на платна со 26.249 тони.[1])

Значење за поморскиот сообраќај на Турција имало и пристаништето на Смирна, кое до 1867 година не било уредено. Отпрвин привилегии за градба добиле Англичаните, а подоцна Французите. Концесијата за градба на пристаништето била добиена дури во 1867 г., која била во текот на втората половина на XIX век често обновувана.[2])

Билансот на поморското движење на Смирна покажува дека и преку ова важно пристаниште се одвивала оживена пловидба. Во 1862 г. движењето на пловидбата изнесувало 3.938 кораби со 460.491 тони.[3]) Во 1875 г. пловидбата изнесувала 760 параплови со 721.675 тони и 533 кораби на платна со 77.105 тони.[4]) Во 1885, пловидбата изнесувала близу двојно повеќе. Имено упловиле 1.272 параплови со 1.158.688 тони и 449 кораби на платна со 73.998 тони, а близу толку исповиле. При крајот на векот констатираме повторно зголемување. Во 1899 г. пловидбата изнесувала 2.775 паиаплови со 2.040.184 тони и 3.614 кораби на платна со 99.763.[5])

### б. Железнички сообраќај

Железничкиот, како и останатиот сообраќај, му служеле на странскиот капитал. Странските капиталисти биле живо заинтересирани за градба на железничките пруги во Турција, зашто тие служеле како важно транспортно средство за вносот и извозот. Прва железничка пруга била од Смирна до Аидин, која започнала да се гради во 1856 г., а била отворена за експлоатација во 1867 г.[6]) Идејата за градба на пруги низ целата Империја се спровела дури од 1868 г., натаму, кога Портата заклучила прелиминарен договор со група Белгијанци. За поволното заклучување на спогодбите нарочно настојувал познатиот банкар Баронот Хирш. Така, во 1869 г. било основано „Société Imperiale des Chemins de fer de la Turquie d'Europe", кое подоцна се нарекло „Betriebsgesellschaft der orientalischen Bahnen" или скратено „Orientbahnen" (Источни железници). Од 1879 г. Друштвото имало седиште во Виена.[7])

Позасилена градба на пруги во Турција започнала при крајот на 1870 г. и во почетокот на 1871 г. Во 1873/74 г. биле готови железнички линии од 1.273 км. Во овие години била завршена градбата на неколку значајни магистрали. Во август 1872 г. била готова пругата: Дедеагач—

---

[1]) Jahresberichte-Nachrichten LXXIV (1900), 369.

[2]) Види: Georgiades, La Turquie actuelle, 311 — 366; исто Morawitz, Les Finances de la Turquie, 193.

[3]) Collas, La Turquie en 1864, 477.

[4]) Mittheilungen-Nachrichten IX (1876), 268.

[5]) Jahresberichte-Nachrichten XXXII (1886), 191.

[6]) Jahresberichte-Nachrichten LXXIV (1900), 470.

[7]) Morawitz, Les Finances de la Turquie, 390.

Одрин, во јуни 1873 г. Цариград—Белова, а во декември 1874 г. пругата Солун—Скопје и Скопје—Митровица.[1])

За сврзување на турските центри со Средна Европа започнале да се водат преговори во 1881 г. За таа цел во 1882 г. во Виена се отворила конференција позната под име „Conference à quatre" (или à Quatre perfect). Учествувале: Австро-Унгарија, Турција, Бугарија и Србија. Дефинитивна конвенција била заклучена дури на 9 мај 1883 г., според која се донело решение за соединување на австроунгарската железничка врска со турската.[2]) Врската била воспоставена дури од 1888 година. Така, на 25 мај истата година била воспоставене врската Виена—Солун, а на 12 август истата година Виена—Цариград. Се градело и во понатамошните години. Така, железничката линија Солун—Битола била отворена за експлоатација на 14 јуни 1894 г. А за спојување на железничката врска Солун—Цариград (преку поврзување на Солун—Дедеагач) била издадена концесија на 8 октомври 1892 година, а експлоатацијата на оваа важна магистрала започнала во 1896 г.[3]) Освен во Европска Турција[4]) градби на железнички пруги имало и во азијатскиот дел.[4]а)

Сите железнички линии оделе во правец кон морските пристаништа. Нивната задача се состоела да им го олесни на странците преносот на суровини од внатрешноста и обратно за пласман таму на европските стоки.[5]) Затоа и учеството на европскиот капитал во градбата на турските железници бил по земји ваков:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| Франција на | 2.077 км. | или | 39.6 | проценти |
| Германија — | 2.565 км. | или | 49 | „ |
| Англија — | 610 км. | или | 11.4 | „ |

Тој вложен капитал се подмирувал со вносот и извозот, а и со таканаречените „километарски гаранции", обврска на турската влада да исплатува определена сума пари од секој километар на железничката линија.[6]) Компаниите влечеле големи приходи и од преносот на патниците и стока преку железниците.[7])

---

[1]) Види: Morawitz, Les Finances de la Turquie, 375—377; исто Friedrich R., Die Orientbahnen und deren Ausschluss an das griechische und das kleinasiatische Bahnnetz. „Balkan und Naher Orient", 275—277.

[2]) Види: Morawitz, Les Finances de la Turquie, 376—377;

[3]) Види: Noradounghian, Recueil IV, 284, 315—324; исто Morawitz, Les Finances de la Turquie, 379—384; Arnaoutovitch Dr., Historire des chemins de fer Jougoslaves, Paris, 1937. 126—128.

[4]) За ова прашање поопширно види: Morawitz, Les Finances de la Turquie, 387; Friedrich, Die Orientbahnen., 286—287.

[4]а) За ова види: Hecker, Die Eisenbahnen des Asiatischen Türkei. — Archif Eisenbahnwesen 6 (1916).

[5]) Новичев, Очерки економики Турции, 132.

[6]) Миллер, Очерки новейшей истории Турции, 13—14.

[7]) Morawitz, Les Finances de la Turquie, 385.

## IV. ТРГОВСКАТА ПОЛИТИКА НА АВСТРИЈА (АВСТРО-УНГАРИЈА) СО ТУРЦИЈА. И НЕЈЗИНОТО ВЛИЈАНИЕ ВРЗ РИЕЧКО-ТУРСКИТЕ ТРГОВСКИ ВРСКИ

Изложениот осврт на стопанските прилики на Риека и на Турција во текот на втората половина на XIX век, сведочи дека постоеле поволни услови да се развијат помеѓу нив раширени заемни трговски врски. Овие трговски врски во својата суштина зависеле од ред елементи што го условил нивниот порашиpен развиток. Во прв ред тука спаѓаала трговската политика, оној регулатор на надворешната трговија на секоја земја, на нејзините врски со останатите држави. Бидејќи Риека се наоѓала во состав на австриската, а од 1868 г. на австро-унгарската Монархија, нејзината трговска политика се вклопувала и била зависна од општата трговска политика на Монархијата. На тој начин Риека влегувала во трговско-политичките односи на Монархијата со Турција.

По Кримската војна западноевропските капиталистички држави, за да ги зачуваат и да ги утврдат своите привилегии во Турција и пред се својата доминантна положба во турското стопанство, заклучиле со неа поволни трговски договори. Во текот на 1861—1862 година неколку капиталистички држави успеале да извлечат од Високата Порта, преку заклучените трговски договори, поволни концесии за слободна трговија и пловидба. Со овие договори им се признало на странските држави правото слободно да внесуваат и да извезуваат стока од Турција. Со тие договори вносните такси биле фиксирани на 8%, а додека извозните од 8% се намалувале секоја година, а на крајот на осмата година опфаќале само 1%. Транзитната царина се намалила на 2%. Со право е забележано дека имено со овие договори се определувала трговската политика на Турција.[1])

Настојувања за заклучување на поволен трговски договор со Турција пројавувала и Австрија. Овие настојувања вродиле со успех во 1862 година. Најпрвин на 13 март 1862 година Австрија заклучила со Турција поволна за нејзината трговија царинска тарифа, која била во сила 7 години.[2]) А подоцна, на 22 мај истата година, бил заклучен во Цариград и трговски договор, кој бил ратифициран исто во Цариград на 6 јули истата година. Договорот содржи 22 члена.[3]) Содржината на договорот била базирана врз Балта-Лиманската конвенција од 1838 година, а исто така и врз дипломатската кореспонденција на Портата со австриската Интернунција во Цариград.[4])

Во овој договор е нагласено дека тој претставува една неопходна мерка за поволната трговија и пловидба помеѓу обете држави. Дадените од порано права и привилегии со капитулациите, договорите и аранжманите биле со овој договор се потврдени. Така, например во

---

[1]) Новичев, о. с., 182—183.
[2]) Види: Noradounghian, Recuil III, 185;
[3]) Договорот е објавен во Noradounghian, III, 193—202.
[4]) За ова прашање види: Grunzel, Die Handelbezeihungen Oesterreich-Ungarns zu den Balkanländern, 18—19.

чл. 3 било подвлечено правото на австриските поданици слободно да внесуваат и да извезуваат стока за Турција. Потем, детално е прецизирано прашањето за австриските трговци, кои можеле слободно да купуваат турска стока и да ја препродаваат во внатрешноста на Империјата со плаќање на односна такса. (чл. 4) За внесена австриска стока се плаќала единствена царина од 8% од нејзината вредност. Извозната царина изнесувала 8%, но таа се намалувала секоја година, така што на осмата година изнесувала 1%. Вносната стока можела да се внесува во сите делови на Отоманската империја без исклучок .Се предвидела можноста стоката да може да се реекспортира за време од шест месеци и тоа за транзит. Во овој случај се пресметувала разликата помеѓу вносната и транзитната царина и се одредувала точната такса. (чл. 6) Во чл. 7 и 8 се прецизирало прашањето за карактерот и условите на трговијата во пограничните краишта. За ова прашање бил заклучен и Додатен акт кон трговскиот договор. Во чл. 10 се подвлекол односот на Високата Порта спрема транзитната трговија. Исто се подвлекла намерата на Портата да фаворизира таква трговија и да дава за нејзиниот поволен развиток потребни концесии. Транзитната такса од 3% се редуцирала на 2%. Се предвидела можноста австриските трговци слободно да се занимаваат со трговија во границите на Отоманската Империја, да ги уживаат истите права како и останатите странски трговци. (чл. 11) Во членот 12 воведена е одредбата за оспорување правото на австриските трговци слободно да можат тутунот и солта да ги внесуваат во Империјата. Тие во границите на Империјата имале право да водат трговија со артикли, но со плаќање на односни такси. Од друга страна и за количината на извозот на тие артикли потребно било да се декларира во Администрација на царината, со плаќање на такса. Се предвиделе и одредби во врска со упловувањето и исплловувањето на австриските кораби во отоманските пристаништа. Исто така за преминот низ Дарданелите и Босфорот се предвиделе што помало возможно задоцнување. (чл. 14) При своето доаѓање во пристаииштата на Отоманската Империја капетаните на корабите биле должни да депозираат во Царината едно копие од своите документи. (чл. 15) На крајот се прецизирале и завршните одредби на договорот. Заклучениот договор имал важност 28 години од денот на размената на ратификациите. Се предвиделе и модификации што во тек на време би се појавиле, но тие да се извршат во рок на 14 и на 21 година. Посебно со членот 21 се предвидело да се оформи една комисија од Високите страни договорнички за установување тарифа за царинските такси на стоките внесени од Австрија и извезени од Турција. Важноста на тарифата се установило да биде во сила седум години од датата на потпишувањето. Секоја страна договорничка имала право да побара ревизија на тарифата. Меѓутоа, тарифата и натаму сукцесивно во рок од седум години продолжувала да е во сила.[1])

[1]) Noradounghian, Recueil III, 193—200.

Откако завршиле седум години од заклучувањето на тарифата од 13 март 1862 година, се искристилизирала потребата да се изработи нова тарифа, особено во врска со чл. 21 од трговскиот договор. На тој начин конечна редакција на тарифата изработиле комесарите на австро-унгарската амбасада во Цариград и претставници од Високата Порта. Тарифата влегла во сила на 15 јуни 1872 година. Таа содржи 225 члена во кои само во 77 позиции биле фиксирани специфични царини, а во останатите 148 се третирало прашањето на вносот и на неговата вредност со царина од 8% на местото во Цариград, а 10% за довоз од границата во Цариград. Даден е преглед и на сите стоки што биле внесувани од Австро-Унгарија во Турција. Биле предвидени и посебни одредби за специфичен род стока, како и начинот за плаќање и пријавување.[1])

Недостатоците на оваа тарифа биле веднаш забележани. На ова најповеќе наблегнувал Никола Пауновиќ, правник од Цариград. Во неколку писма тој го образложил своето мислење по ова прашање. Во едно писмо од 17 јули 1872 година упатено до австро-унгарската Трговска комора во Цариград тој инсистирал да се разгледа од комората прашањето за ревизија на тарифата. Во одговорот на Комората од 17 септември истата година се примило мислењето на Н. Пауновиќ и се подвлекла потребата од таквата ревизија што била преземана од одговорните фактори на австро-унгарската влада. Со приложување на споменатите писма, Н. Пауновиќ се обрнал и до риечката Трговска комора со писмо од 21 октомври истата година и одново го подигнал прашањето за ревизија на тарифата и инсистирал за давање на нови предлози на трговците во врска со тарифата.[2]) Во истата смисла Н. Пауновиќ говори и во друго писмо од 14 ноември 1872 година упатено исто така до риечката Трговска комора. Според него новата тарифа значела повеќе штета отколку полза за австро-унгарската трговија.[3])

Во врска со одредбите на трговскиот довогор за евентуално модифицирање на договорот при навршување на 14 години, скоро во сите австро-унгарски трговски комори се разгледало ова прашање.[4]) Ова било предмет на сериозни разгледувања и од општествените и стопанските фактори на Риека. Најпрвин унгарскиот министер за трговија со писмо од 5 јануари 1875 година му обрнал внимание на Губерниумот во Риека за австро-турскиот договор од 1862 година и инсистирал да се запознаат интересентите и да поднесат евентуални измени и дополнувања на договорот.[5]) Од своја страна Губерниумот на Риека со писмо од 20 јануари од наведената година и обрнале на риечката

---

[1]) Pomorska oblast — Trgovačka Komora, DAR — No 665/2043. 24. VIII. 1872

[2]) N. Paunovich, Carigrad — Trgovačkoj komori, Rijeka (DAR — Trgovačka Komora (T. K.) No 897, 28. X. 1872).

[3]) N. Paunovich, Carigrad — Trgovačkoj komori, Rijeka (DAR — T. K. No 982, 25. XI. 1872). Настојувањата на N. Paunovich во врска со ревизијата на тарифата се споменуваат и во понатамошните години. (Studio e Lavoro No 6, 11. XI. 1876, 4).

[4]) За овој случај интересно е дека и љубљанската трговска комора го изнела своето мислење во специјално изложување, кое носело наслов: „Die krainische Handels-u Gewerbekammer über den österreichisch-türkischen Handels- und Schiffahrts-Vertrag". Laibach, s. a.

[5]) DAR. Gubernij (Gubern.), No 66, 18. I. 1875.

Трговска комора внимание на погоре споменатото.[1]) За да го добие мислењето на своите членови по споменатото прашање и за бараните евентуални предлози, риечката Трговска комора оформила комисија, која во целост го разгледала споменатото прашање.[2]) Комисијата во состав од најистакнати трговци и фабриканти од Риека поднела извештај на 4 март 1875 година.[3]) Во овој извештај се потенцирало значењето на трговскиот договор и на царинската тарифа и се инсистирало на некои нивни есенцијални измени. Се подвлекла потребата од потпишување на нова конвенција, која би овозможила порашире̇на размена на стоки помеѓу обете земји. Особено се нагласило значењето на железничките и поморските врски. Предимно се потрцртале оние железнички јазли преку кои се поврзувала и Риека. Тенденцијата се состоела да се овозможи што поголем пласман на риечките производи на турските пазари. А во одделот за договорот и тарифата се нагласила потребата од избегнување на евентуални пречки при оцаринување на австро-унгарската стока при пристигнување во Турција. Се барала една општа редукција на царината и нејзина постепена употреба во зависност од постојните услови. Во врска со извозната царина било предложено таа да се ограничи на 1% од вредноста. На крајот ондово се подвлекла полезноста од пласманот на риечката стока во Турција.[4])

Овие настојувања во правец на модифицирање на извесни ставови во трговскиот договор и на царинската тарифа, довеле до заклучување на нова тарифа во 1877 година, која траела до 14. VI. 1884 год.[5])

По истекот на 21 година од заклучувањето на трговскиот договор, во 1883 година одново се разгледувале прашањата што биле поврзани со договорот, а исто така и и со царинската тарифа. Во наведената година Турција настојувала за ревизија на сите договори. Се инсистирало на диференцијалната тарифа во зависност од стоката, како и зголемување на вносната царина од 8% на една граница од 3—20%.[6])

Дискусии се воделе и во врска со царинската тарифа чиј рок истекнувал на 15 февруари 1884 година. Министерството за трговија во Будимпешта во една нота од 1 октомври 1883 година, упатена до Трговската комора во Риека, обрнало внимание на потребата од обновување на тарифата со фиксирање вредноста на односните стоки.[7]) По истекот на рокот во 1884 година тарифата била одност потврдена и влегла во сила.

Преговорите за заклучување на нов австро-унгарско-турски трговски договор се оддолжиле. Тие се провлекле од 1883 до април 1890 година, кога на 5 јули истата година истекнувал 28 годишниот рок на трговскиот договор. Врз база на законските одредби (закони од 12. VI. 1890, 28. XII. 1890 и 17. XII. 1891 г.) австро-унгарските прет-

---

[1]) DAR. T. K., No 36/66, 21. I. 1875.
[2]) Circolare No 97, Trgovačka komora, Rijeka (DAR. T. K., No 97, 14. II. 1875
[3]) Circolare No 159. Trgvačka komora, Rijeka (DAR. T. K., No 159, 3. III. 1875).
[4]) DAR. T. K., No 187, 11. III. 1875.
[5]) За ова види: Baron Call, Die Turkischen handeltractate und tarif Conventionen, 134.
[6]) За ова види: Morawitz, Les Finances de la Turquie, 330—331.
[7]) DAR. T. K. No 1598/1197, 12. X. 1883.

ставници во Цариград биле ополномоштени до дефинитивното заклучување на нов трговски договор, провизорно да се регулира трговскиот промет со Турција. Но, во врска со тоа бил донесен само еден нацрт за специфични конвенциони тарифи, кој служел, во извесна смисла, за регулатор во трговската размена[1].)

За споменатиот однос на австро-унгарските трговски фактори спрема заклучувањето на нов трговски договор со Турција биле известени и риечките стопанственици и заинтересирани установи. Со „Confidenziale" Губерниумот на Риека ја известил Трговската комора на 19 јуни 1890 година за горното. Се инсистирало повеќе да се фаворизира извозот за Турција.[2]) Споменатите законски одредби за регулирање на трговските врски со Турција биле од страна на унгарското министерство за трговија, со писмо од 27 декември 1891 година, дадени на знаење на риечката трговска комора.[3])

Во преговорите за заклучување на нов трговски договор помеѓу Австро-Унгарија и Турција послужил за база на германско-турскиот договор од 26 август 1890 година. Меѓутоа, со овие преговори доста се одоговлечувало. Во исто време турската влада настојувала кај Големите сили за обновување на трговските договори. За таа цел кај турското министерство за надворешни работи во Цариград било откриено специјално трговско одделение, кое имало за задача да ги изучува прашањата што се однесувале до трговските договори и за состојбата на турските производи по однос на странските.[4]) Особени тешкотии имало во трговските преговори со Австро-Унгарија, која не се сложувала со некои мерки на турските власти при прегледувањето на некои вносни стоки. Меѓутоа и натаму се инсистирало од турските званични кругови, потребата за што поскорешно заклучување на нов трговски договор помеѓу Турција и Австро-Унгарија[5]). Меѓутоа, ова прашање и натаму се одолговлечувало од страна на Австро-Унагрија.[6])

Спомнативе трговски договори чинеле суштествен дел во трговската политика на Турција и Австро-Унгарија. Тие од друга страна претставувале многу значаен фактор за подобро поставување основите на трговските врски помеѓу Ријека и Турција во втората половина на XIX век.

---

[1]) За ова прашање: Relazione 1890, 6; исто: Grunzel, Die Handelbezichungen.., 20.

[2]) DAR — T. K. No 1755/1846, 19. VI. 1890.

[3]) DAR — T. K. No 4446/4300, 29. XII. 1891.

[4]) Новооткрито трговско одделение при Министерството за външните дела в Цариград. Сп. Б. И. Др. I/4 (1886), 299.

[5]) Turkey and Austria-Hungary. The Oriental Advertiser No 1639, 11. VIII. 1896, 2.

[6]) Дури за време на владеењето на Младотурците, кога во Цариград се заклучил австро-унгарско-турски државен договор, на 26. II. 1909 г., се воделе и преговори за заклучување на нов трговски договор помеѓу нив. Се прецизирало дека две години по ратификацијата на овој договор Австро-Унгарија требало да заклучи со Турција трговски договор. (Der Osterreichisch-Turkische Staatsvertrag vom 26. Februar 1909. Osterr. Monatsschrift No 3 (1909), 25—26). Во врска со развивањето на трговските и политичките односи помеѓу Австро-Унгарија и Турција во она време, некои турски великодостојници и стопанственици организирале кон крајот на 1909 г. голем студиски пат низ Австрі-Унгарија. Тие ја посетиле и Риека. (Turkische Studienreise in, Österreich. — Osterreichische Monatsschrift No 1 (1910), 7—8).

*Hristo Andonov-Poljanski*

# DIE GRUNDLAGE DER HANDELSBEZIEHUNGEN ZWISCHEN RIJEKA (FIUME) UND DER TÜRKEI IN DER ZWEITEN HÄLFTE DES XIX. JAHRHUNDERTS.

## *ZUSAMMENFASSUNG*

In dieser Arbeit behandelt der Autor die Gründe, die zu den Handelsbeziehungen zwischen Rijeka und der Türkei in der zweiten Hälfte des XIX. Jahrhunderts beitrugen. Hier betrachtet der Autor die Fragen der ältesten Rijeka-türkischen Handelsbeziehungen, wirtschaftlichen Besonderheiten Rijekas und der Türkei in der zweiten Hälfte des XIX. Jahrhunderts und die Handelspolitik von Osterreich-Ungarn und der Türkei und ihren Einfluss auf Rijeka-türkische Beziehungen in der zweiten Hälfte des XIX. Jahrhunderts.

1.

Im ersten Abschnitt bearbeitet der Autor die ältesten Beziehungen zwischen Rijeka u. der Türkei, beginnend vom Ende des XV. bis zur zweiten Hälfte des XIX. Jahrhunderts. Die Beziehungen bis zum XVIII. Jahrhundert behandelt er so ganzim allgemeinen, da es bis dahin nicht zu ausdrucksvollem Handelsaustausch zwischen Rijeka u. der Türkei kam. Aber schon in XVIII. Jahrhundert entstanden neue Momente, als es in Rijeka und auch in der Türkei zu neuen gesellschaftlich-ökonomischen Veränderungen kam.

Ein wichtiges Moment bedeutet der österreichisch-türkische Handelsvertrag vom 27. Juli 1718 und die Proklamation Rijekas zum Freihafen mit Patent vom 18. März 1719. Diese Geschehnisse ermöglichten ein verstärktes Abwickeln der Handels beziehungen zwischen Rijeka und der Türkei. Als Zeugniss dafür dient dem Autor das Material aus dem Rijekaer Staatsarchiv in der Zeit vom 1720—1733, aus welchem er feststellte, dass sich türkicshe Kaufleute in Rijeka aufhielten sowie auch über die von ihnen durchgeführten kaufmännischen Manipulationen in diesem Hafen. Für diese Periode u. besonders für 1730—1740 bedient sich der Autor ausserdem auch des bedruckten Materials des Ragusaer Staatsarchives, in welchem glaubwürdige Daten über die Überfuhr von Gettreide und anderen Waren von Drač nach Rijeka und umgekehrt gegeben sind

Ein wichtiges Moment für das Aufleben der Rijeka-türkischen Handelsbeziehungen bedeutet auch die Herrschaft Napoleons in Rijeka. Damals spielte Rijeka auch eine wichtige Rolle im Transit vom Osten nach den französischen Reichen in Europa, als der Handels Verkehr mit der Türkei auflebte. Eine sperielte Aktivität im Verbreiten dieser Handelsbeziehungen entwickelte das türkische Vicekonsulat in Rijeka, welches wahrscheinlich im Jahre 1809 eröffnet wurde.

Die Entwicklung der Handelsbeziehungen zwichsen Rijeka u. der Türkei war auch nach 1814 lebhaft, als Rijeka neuerlich an Östereich zurükfiel. Zu dieser Zeit sind zahlreiche Daten über den bedeutenden Handelsverkehr zwischen Rijeka u. der Türkei verzeichnet.

2.

Im zweiten Abschbitt hält sich der Autor bei den wirtschaftlichen Verhältnissen in Rijeka im Laufe der zweiten Hälfte des XIX. Jahrhunderts auf. Seine Ausführungen beginnt er mit 1848 und weiter, als in Rijeka eine starke Entwicklung der Industrie begann, als der Weg für das ungestörte Eindringen österreichischen u. ausländischen Kapitals offen war. Von 1860 an bemühten sich ungarische kapitalistische Kreise die Haupt position zu bekommen. Sie erhielten diese Möglichkeit durch den Abschluss des österreichisch-ungarischen Abkommens von 1867, nach welchem Rijeka bis zum definitivem Abkommen mit den Kroaten Ungarn überlassen wurde. Da die kroatische Bourgeoisie schwach in Rijeka war, führte sie in gewissem Sinne Abtretungen an die ungarische Bourgeoisie durch, die dann mit dem bekannten Paragraphen 66 des kroatisch-ungarischen Abkommens von 1868 sanktioniert wurden.

Zur Zeit der ungarischen Domination in Rijeka erlebte der Industriekapitalismus in seine grosse Entwicklung. Die ungarischen Kapitalisten investierten genug in Rijeka und das zur Ausbaunung des Hafens, zum Bau der Eisenbahn, welche Rijeka mit dem Hinterland verbindet und zur Vergrösserung des Handelsverkehrs. Dies bedingte die Entwicklung der Industrie in Rijeka, besonders die Vervollkommnung der einzelnem Produktionszweige u. in Verbindung damit die Vervollkommnung der kapitalistischen Art der Produktion. Besonders ausdrucksvolle Entwicklung war bei den Industrieprodukten, die für die Ausfuhr bestimmt waren, zu verzeichnen.

Die Vergrösserung der wirtschaftlichen und industrielen Entwicklung bedingte, dass Rijeka das Zentrum des Aussenhandels wurde, sowohl als wichtiger Hafen an der Adria als auch als wichtiger Hafen für die Reichtümer von Kroatien, Slavonien und Ungarn. Wichtige Ausfuhratrikel waren landwirtschaftliche Produkte, Holz und verschiedene Holz-Produkte, Eichenfassdauben, Papier u. anderes. Bedeutend war auch die Einfuhr über Rijeka. Eingeführt wurden jene Produkte, die in erster Linie für die Industrie in Rijeka nötig waren. Die allgemeine Bilanz der Einfuhr u. der Ausfuhr in Rijeka zeigte ein ständiges Anwachsen. fast immer herrschte die aktive Bilanz vor der passiven.

Der wirtschaftliche Fortschritt von Rijeka war auch im Anwachsen ihres Seeverkehres bemerkens wert. So lange die Segelschiffe im Seeverkehr, dominierten, war Rijeka das Zentrum, aber mit dem Auftauchen der Dampfschiffe hatte Triest erstsmalig die Vorherrschaft .Von 1882 an aber als das ungarische Kapital auch in die Dampfschiffahrt eindrang, begann Rijeka ernstlich Triest in Bezug auf Dampfschifferei zu konkurieren mit der Gründung der Schiffahrtsgesellschaft in Rijeka wuchs die Schifferei besonders an.

Damit wurde Rijeka ein ernstlicher Partner für Triest und begann eine imner wichtigere Rolle an der Adria zu spielen. In Verbindung damit machte der Handel mit andern Ländern immer grössere fotschritte, so auch mit der Türkei.

3.

Im dritten Abschnitt gibt der Autor eine übersicht über die wirtschaftlichen Verhältnisse in der Türkei im Laufe der zweiten Hälfte des XIX. Jahrhunderts. Damals enstanden in der Türkei bedeutungsvolle gesellschaftliche und ekonomische Veränderungen durch den immer grösseren Enfluss des Westeuropäischen Kapitals, das immer eine grössere Position in seiner Ökonomie einnahm. Dieser Einfluss nahm besonders in der Epoche des Imperialismus grossen Umfang als die Türkei eine halbe Kolonie der imperialistischen Staaten wurde.

Der Umfang des türkischen Handelsaustausches zeigte in der zweiten Hälfte des XIX. Jahrhunderts schon ein beständiges Anwachsen, aber es war eine Ungleichheit in der Ein — und Ausfuhr zu verzeichnen, was das Resultat ihrer Abhängigkeit von den kapitalistischen Staaten war. Diese Abhängigkeit dehnte sich auch auf ihren See-fluss u. Eisenbahnverkehr aus.

Besonders ausdruckvoll war die Teilnahme von ausländischem Kapital in der Seeschiffahrt und im Hafenbau. Das bedingte, dass sich über die grossen türkischen Häfen ein bedeutender Verkehr abwickelte. Der Einfluss ausländischen Kapitals war auch im Eisenbahnverkehr, ebenso stark weil diess von seiner Exploitation grosse Profite herauszogen.

4.

Die wirtschaftlichen Verhältnisse in Rijeka u. in der Türkei schufen in der zweiten Hälfte des XIX. Jahrhunderts schon genug Bedingungen, dass sich zwischen ihnen verbreitete Handelsbeziehungen entwicketen. Dieses Problem enthält eine Reihe von Elementen zwischen welcher in erster Linie die Handelspolitik Österreich-Ungarns mit der Türkei fällt, spezieler in der Verbindung mit Rijeka, auf welche sich der Autor im 4. Abschnitt beschränkt. Darin spricht er erstlich von der Aktion Osterreich-Ungarns bezuglich des Abschlusses des Handelsabkommens mit der Türkei, welches im Mai 1862 abgeschlossen wurde. Nach diesem Abkommen waren den österreichischen Staatsbürgenn günstige Möglichkeiten für freie Waren-Ein-u. Ausfuhr gegeben, in die Türkei und aus derselben. Der Einfuhrzoll war mit 8% vom Wert der Ware fixiert, ebensoviel betrug der Ausfuhrzoll, aber dieser verringerte sich jedes Jahr, sodass er in 8. Jahr 1% betrug u. der Transitzoll 2%. In Verbindung u. im Karakter des Handelsaustausches untereinander waren auch spezielle Nemen vorgesahen. Es waren spezielle Einzelheiten in Bezug auf das Ein u. Ausfahren von österreichischen Schiffen in türkischen Häfen. vorgesehen. Die Gültigkei dieses Abkommens war für 28 Jahre mit der Modifikationsmöglichkeit in der frist von 14 bezw. 21 Jahren bestimmt. Anderseits waren auch die Möglichkeiten zur ergänzenden Ausarbeitung spezieler Zolltarife für Ein-und Ausfuhrwaren precisiert.

In Hinsicht der Revision dieser Tarife war eine inteiessante Korrespondenz zwischen den österreichischen u. türkischen kaufmännischen Faktoren geführt womit auch die Rijekaer en kaufmännische faktoien bekanntgemacht waren.

Die Möglichkeiten der Modifikation des Handelsabkommens von 1862 war auch von der Rijekaer Handelskammer vorgesehen, besonders im Jahre 1876 u. 1883. Man insistierte auf der Schaffung von günstigen Möglichkeiten zur Plasierung der Rijeka. Produkte auf den türkischen Märkten und verlangte eine allgemeine Zollreduktion und besonders eine Beschränkung des Ausfuhrzolles auf 1% vom Werte.

Weitere Unterredungen für den Abschluss, eines neuen östereich-ungarischen-türkischen Handelsabkommens blieben ohne Eifolge, da Östereich — Ungarn diese frage hinausschob sich mit einer provisorischen Regulierung des Handelsumsatzes mit der Türkei begnügte. Es wurde nur eine Skizze für die spezifischen konventionem Tarife gebracht, die als Regulator des Handelsaustausches diente.

*Айостолоѣ Александар*

# ОБИДИ ЗА КОЛОНИЗАЦИЈА НА МАКЕДОНИЈА ВО УСЛОВИТЕ НА НАЦИОНАЛНИТЕ ПРОПАГАНДИ НА СОСЕДНИТЕ ДРЖАВИ

Балканскиот Полуостров, со својата географска положба во југоисточниот дел од Европа, претставувал „мост" за премин од Исток на Запад и од Север на Југ. Тој бил привлечлив за разни завојувачи уште од најстари времиња. Турските завојувачи најмногу се задржале на овој Полуостров и во својот повеќевековен престој, преку повремените колонизации што ги изведувале со муслимански елемент, сакале да го осигураат своето владеење над европскиот дел од својата пространа империја.

Посебна важност за овој Полуостров имала Моравско-вардарската долина која ги сврзува пространите области од средна Европа со Егејското Море. Важноста на оваа природна комуникациска артерија се зголемила особено во втората половина на XIX век со изградувањето на железничките линии: Скопје—Солун (1873), Косовска Митровица—Скопје (1874) и поврзувањето на првата со железничката линија Белград—Скопје (1888).

Бидејќи од обете страни на Вардарската долина се протега Македонија, во условите на распаѓањето на Турската империја и создавањето на независните балкански држави, по примерот на големите сили и овие ги свртеле своите аспирации кон неа.

Српското кнежевство многу порано почнало да се интересира за областите што се наоѓале јужно од неговите граници а кои сеуште се наоѓале под турско ропство. „Начертанието" на Гарашанин претставува прв програм на Кнежевството за политичка акција во овие земји. Но бидејќи сеуште зависна од економски заостанатата Турција, и самата без некој појак економски потенцијал, Србија не можела во прво време своите акции да ги базира на некакви економски оправдувања, туку главниот изговор и оправдување за своето ширење кон југ го бара во средновековните владеења на српските владатели, коишто, во овој романтичарско-преродбенички период нашле полн израз во плановите на младата српска буржоазија на чело со монархот. „Нашата сегашнина не е без врска со минатото, туку оваа сочинува едно зависно, составно и устроено цело и затоа Српството, неговата народност и

неговиот државен живот стои под заштита на светлото историско право"[1]).

За создавање погоден терен за оваа своја политичка замисла, уште во 1845 година Српското кнежевство упатува свои агенти „за тајни работи" во Македонија, продолжувајќи да праќа такви и подоцна[2]). Борбата пак што започнала во Македонија меѓу македонскиот народ и фанариотите околу воведување словенски јазик во црквите и училиштата ѝ отвораат пат на српската пропаганда. Интересот на српските политички фактори станува сѐ поголем, и до 1876 година, т. е. до првата војна на Србија со Турција, биле постигнати извесни резултати преку српската пропаганда во Македонија со отворање училишта, цркви и книжарници, со цел да се наметне српско влијание и во Македонија.

Ваквиот однос и ваквата политика и спрема другите југословенски области, што означвуало просто припојување, без да се води сметка за индивидуалноста на народот во тие области, остро ја критикувал современикот и пропагаторот на социјалистичките идеи Светозар Марковиќ, споредувајќи ја со политиката на владетелите од Сардинија и Прусија кога на своите знамиња изнесувале „голема Сардинија" или „голема Прусија". Развивајќи ја понатаму својата мисла во однос на таа политика спрема балканските народи коишто сеуште се наоѓале под турска власт Светозар Марковиќ прашува: „Кој од тие народи ќе се согласи да се анектира од српската монархија" и предлага поробените народи да се ослободат по пат на револуција „за да можат да се соединат како слободни луѓе и рамноправни работници; како сојуз од општини— жупании — држави — како ќе им биде најудобно", завршува Светозар Марковиќ[3]).

Првобитната акумулација на капиталот се остварувала на најбезобзирен начин и пат, кога српската буржоазија станала владеачка класа, и затоа кај неа рано се јавиле стремежи спрема Македонија.. Промените пак, што настапиле по Берлинскиот конгрес придонесуваат со побрз темпо да се развива капитализмот во Србија и нејзината буржоазија бара нови патишта за својот економски развиток. Кога ѝ било попречено од Австроунгарија, преку Босна и Херцеговина да излезе на Јадранското Море, истата таа Австроунгарија ја турка Србија кон Егејското Море како своја претходница. Затоа, се до почетокот на XX век, Србија ќе води таква политика којашто ќе ѝ конвенира на австроунгарската политика, а најголема корист од тоа има скоро исклучиво династијата на Обреновиќевците. Иако пак стремежите на српската буржоазија се оправдани кон Стара Србија, таа, во полетот на својот

---

[1]) Д-р Гргур Јакшић, Драгослав Страњаковић, Србија од 1813—1858 година, Београд, без година, страна 105.

[2]) Д-р Климент Џамбазовски, Културно-општествените врски на Македонците со Србија во текот на XIX век, Скопје, 1960, страна 24. — Капуќехајата Лазар Теодоровиќ и Стефан Верковиќ биле првите агенти испратени во Македонија во составот на „Тајната дејност" на уставобранителите во Турција. Во 1867 година Илија Гарашанин тајно испратеил во Македонија воени лица коишто требало да се запознаат со релјефот на Вардарската долина, страна 70.

[3]) Светозар Марковиќ, Србија на истокот, Скопје, 1946, страна 102, 106.

развиток, не може да се задоволи само со неа, бидејќи Стара Србија не излегува на море. Требало, значи, да се оди и преку Македонија — кон Солун — кон Егејско Море. Иако тешко можела да се преболи приликата да се излезе на Јадранско Море, но затоа, со уште поголема упорност јакне стремежот кон југ. Рамките на тој стремеж биле определени уште во Српско-турската војна 1877 година, кога требало да се склучи примирје со Турција. По тој повод српската влада испратила свои дегелати во рускиот главен штаб со карта во која биле внесени областите на коишто Србија рефлектирала. Покрај другите области оваа карта ги опфаќала областите „до реката Бистрица до нејзиното устие во Егејското Море, а потоа приморјето со Солун, до устието на Струма. ."[4]). Територијалните барања во овие граници, во 1898 година ги формулирал и д-р Милован Миловановиќ, подоцна министер на надворешните работи на Србија, во својата книга Срби и Бугари, Београд, 1898 година. Ваквата концепција подоцна била разработувана и на неа се повикувале и други автори. Така, Нови Мирмидон, на еден категоричен начин ги изложува и оправдува претензиите на буржоазијата кон Македонија, што било обусловено од решенијата на Берлинскиот конгрес. ,,Пред нас стои категоричен императив, вели авторот, а тој гласи: на Србија ѝ е потребно море и таа, засега може единствено да го бара преку Македонија. . . На Србија и е потребна Македонија и таа мора да ја добие па макар таму да нема ниту еден Србин и таа ќе се бори за тоа на живот и смрт со сите и со секого што ќе ѝ застане на пат. Дали во Источна Индија живеат англиски племиња; во Елзас и Лорен германски; во Босна и Херцеговина Германци од Австроунгарија; во Манџурија Руси — не се прашува. На завојувачите тие земји им се потребни и тие ги заседоа. Нам ни е потребна Македонија и излез на Егејското Море, и ние со сите сили ќе работиме тоа да го постигнеме . . ."[5])

Откога Австроунгарија сосема го обврзала крал Милан со Тајната конвенција од 1881 година да ја подржува и да ја спроведува нејзината надворешна политика, таа со многу вешта тактика сакала да ја насочи српската активност кон југ за да ја отргне Србија од мислата за Босна и Херцеговина. Особено од 1885 година австроунгарската влада, по таен пат, преку српското пратеништво во Виена, му порачувала на крал Милана и владата на М. Гарашанин дека треба ,,што поскоро да приготви терен таму. . . бидејќи Македонија треба и мора да ѝ припадне на Србија и на никој друг. . ."[6])

Ова насрчување од Австроунгарија имало веднаш одглас во Србија, та српската пропаганда преку разни форми на активност ќе премине кон посистемна организација за да создаде поволен терен

---

[4]) Јован Ристић, Дипломатска историја Србије за време српских ратова за ослобођење и независност 1875—1878, друга књига, Београд, 1898 страна 113.

[5]) Нови Мирмидон, Пред маћедонским питањем, Београд, 1902, страна 4—5, 7, 9—10.

[6]) Јован Јовановић, Јужна Србија од краја XVIII века до ослобођења, Београд, без година, страна 127.

за создавање први свои колонии во некои градови во Македонија. За да се придобие и јавноста за ваква дејност, се отпочнало со свикување јавни собири. На еден таков јавен собир одржан во Ниш на 3 март 1885 година била донесена резолуција во која собирот „изјавува дека Македонците и Старосрбијанците се дел од српскот народ, а Македонија и Стара Србија составен дел од српските земји."[7])

Потоа, во 1886 година било основано Друштво Свети Сава, што подоцна станало главен носител на пропагандата во Македонија, а „министерствата за просвета и надворешните работи (особено во 1888 година) и конзулатите во Скопје и Солун, само се помошни органи на Друштвото Свети Сава"[8]).

За да се има точен увид на положбата во Македонија биле создадени српски конзулати во Солун и Скопје (1887) и во Битола (1888), на кои, покрај другите работи, главна задача им била ширење и помагање на српската пропаганда во Македонија. При Министерството на просветата и црковните работи дури бил поставен специјален референт „за српските работи во Стара Србија и Македонија", а во овие, (1887—1888), години таа должност ја вршел Владимир Кариќ.

За личноста на Кариќ се врзани посериозни успеси на српската пропаганда во Македонија, почнувајќи од 1889 година. Откако ги проучил добро приликите во Македонија и положбата на српската пропаганда во неа, Кариќ дошол до заклучок дека само преку колонизирање на српски семејства во поголемите центри на Македонија пропагандата ќе може да фати подлабоки корени, да се прошири и на сеуште неопфатените области и успешно да и парира на бугарската пропаганда, која во тоа време била најјака.

За создавање населби во Македонија, секако на Кариќ му дале пример веќе населените отпорано семејства на чиновниците од Хиршовата железничка компанија, грчките семејства околу грчката митрополија, како и бугарските околу бугарските трговски претставништва.

Во својот извештај до Министерството на просветата, поднесен на 25 март 1889 година, во точка VI, Кариќ предлага да се создадат српски населби во Скопје. „На прво место, вели Кариќ, треба да се поканат нашите поголеми индустријалци, таму да отворат свои агентури за своите производи. На прво место би требало да се покани јагодинската стаклара, па Бајлони, Вајферт, Трифуновиќ, Минх и уште некои. Сите нивни агенти би требало да бидат одбрани луѓе, оженети и да имаат деца од училишна возраст. . .[9])

---

[7]) Пак таму, страна 77.

[8]) Пак таму, страна 129.

[9]) Државни архив ФНРЈ — Београд, Фонд Јована Јовановића „Пижона". — Извештај за српске ствари о стању пропаганде у Старој Србији и Маћедонији поднесен господину министру просвете по његовој наредби. Извештајот носи датум 25 март 1889 година Белград. Во времето на нашето истражување во горниот Архив во октомври 1960 г. овој фонд сеуште се средуваше и затоа не сме во можност да наведеме подетална сигнатура, но извештајот (микрофилмуван), го имаме кај нас.

Замислените од Карика населби требало да бидат составени од луѓе со разни професии и занаети, од разни општествени слоеви, за да се поврзат полесно со населението во Македонија и за да можат да влијаат врз него сестрано. Во таа смисла, Кариќ предложува во споменатиов извештај, „да се изберат занаетчии од разни занаети, пак оженети и со деца, и да се пратат таму да работат, а државата да им дава парична помош." Па понатаму предложува „да се испрати закупник на една поугледна гостилница, а потоа книжар".

Покрај трговски претставништва на приватни индустријалци, Кариќ предложува „државата да создаде две стоваришта со нарочни агенти за производите од нашето ортомарство и ќилимарство", а потоа " треба да му се додаде на спрскиот конзулат еден свештеник, пак со деца; па подоцна да се испрати лекар, аптекар, бабица" итн.

Искусниот Кариќ одлично ги познавал патиштата по кои требало да се шири српската национална мисла во Македонија. Тој правилно им дава приоритет на општествените фактори од српската граѓанска средина што треба успешно да ја извршат оваа мисија. Најнапред трговци, зашто нивната политичка активност не ќе може да биде забележана од турските власти; потоа занаетчиите „во потрага за насушен леб", па свештеникот, лекарот, аптекарот, бабицата и „штом има толку многу луѓе во населбата, вели референтот за српските работи, и толку деца, а учителот е веќе таму, а бидејќи е веќе и свештеникот таму, тогаш наскоро таму ќе се создаде и српска црква. *И од овој мал квасец набргу би нараснал и за кусо време голем српски леб"* (подвлекол — А. А.)[10])

Понатаму во извештајот се вели дека српската партија за која постоеле елементи во Скопје, ќе воскресне и ќе оживи помагана од званична Србија со сите средства, а се надева на помош и од грчкиот митрополит.

„Од какво значење би била населбата за српските работи, вели Владимир Кариќ, тоа е сосема јасно, бидејќи со вакви населби во Скопје, ние на тамошниот наш народ би влијаеле на два начина: пред се преку бројни наши агенти во едно место што би биле добро подготвени и организирани, ние, со тамошното население би дошле во допир на поширока основа, а не само преку училишта. На тој начин, продолжува Кариќ, преку разноврсни односи, во кои би доаѓале во допир луѓето од нашата населба со староседелците, српското име почесто би се слушало. . ."

„Тогаш конзулот би можел да работи се преку населбата и тоа така што неговиот прст никаде да не се гледа. . . Тој допир не би паѓал в очи, луѓето се повеќе би се ослободувале и под наше влијание потпаѓале. . . Македонците треба во својата средина да гледаат без прекин едно парче од Србија, составено од учители, трговци, свештеници, занаетчии, а не само парче крпа на конзулската куќа"[11]) (мисли на српското знаме — А. А).

---

[10]) Пак таму.

[11]) Пак таму. Заради умесните предлози на Кариќ и заради неговите способности да ги согледува потребите на српската пропаганда, Српската влада го назначува за конзул во Скопје веднаш 1890 година.

Дека овој предлог на Кариќ бил оценет како многу важен и се претполагало дека ќе биде и ефикасен како средство на пропагандата од страна на ндалежните фактори на Кралството Србија, ни сведочи фактот дека не останал само на хартија, туку бил прифатен од истите и уште идната година (по поднесениот извештај — т. е. 1890) започнало испраќање на српски семејства во Македонија. За тоа ни дава сведенија Јован Јовановиќ во својата книга: „Јужна Србија од краја XIX века до ослобођења". Тој вели: „Оваа година (1890) започна праќање на учители со квалификации, а и по некој квалификуван занаетчија (шивач, ковач, дрводелец) во Стара Србија и Македонија. Се отвораат книжарници и се помагаат трговци. Со еден збор се прави сè да се тргне напред"[12]).

За предлозите на Владимир Кариќ (да се создадат српски населби во Скопје) биле заинтересирани српските политички кругови затоа што населбите навистина би одиграле прворазредна улога за спроведување на српската официјална политика во Македонија. Оваа мерка со населбите особено била потребна заради тоа што српската пропаганда во однос на бугарската била многу послаба во крајот на деветтата деценија од XIX век. Населбите, со своето непосредно присуство среде македонскиот народ, требало да постигнат она што пропагандата преку училишта и цркви не можела да го стори со обзир на позициите што веќе ги имала Егзархијата во Македонија.

За да се доведе во склад работата на сите фактори, а со тоа и да се засили српската пропаганда во Македонија и Стара Србија, министерот на надворешните работи на Србија свикал во Белград конференција на српските конзули: од Скопје (Владимир Кариќ), од Битола (Димитрије Боди) и од Солун (Владимир М. Љотиќ). Конзулите, заедно со членовите на Одборот за пропаганда во Македонија, требало опстојно да ја разгледаат положбата на пропагандата во Македонија и да дадат свои предлози таа да се подобри. Почнувајќи од 12 април 1891 година, под претседателството на архимандритот Дучиќ, во неговиот стан, се одржале три конференции. На овие состаноци еднодушно се констатирало дека пропагандата во Македонија се наоѓа во лоша положба па се презеле и мерки за нејзиното засилување. Покрај другите мерки што биле предложени, се сметало позитивно за српската политика во Македонија организирањето на Македонци-печалбари во Белград и нивното испраќање назад во Македонија. А „како пандан" на оваа организација на Македонци во Србија, се вели во извештајот од конференцијата, би била колонизацијата на Срби од шумадинскиот крај или воопшто северни Срби во Скопје и Битола. За важноста на колонизацијата сите тројца конзули се согласиле „и сите заедно, овде ќе додадеме само уште тоа дека во секој наш колонист ние би имале по еден агент и така на широка основа би дошле во допир со тамошниот наш елемент, а по тој начин. . . српското име почесто би се слушало и на него би свикнале и нашите најогорчени непријатели. Освен тоа, читаме

---

[12]) Јован М. Јовановић, цитирано дело, страна 131.

понатаму во извештајот, „со нашите населби ние би се прикажале како културен елемент. Најпосле, преку населбите многу нешто би можело да се внесе, многу нешто да се протури и изврши, неосетно и без сомневање, што е денеска сосема невозможно. Колонизацијата би ја олесниле трговските агенции, што би биле создадени засега барем во Битола и Скопје"[13]).

Додека првобитниот предлог на Кариќа беше да се создаде колонија само во Скопје, на оваа конференција, на која и тој учествувал, сега веќе како конзул српски во Скопје, Битола исто така била предвидена за колонизирање со српски семејства. Ова секако доаѓа оттаму што Битола бил особено важен град во овој дел на турските владееења, а српската пропаганда се ширела и кон југозапад.

По предвидениот план за создавање српски колонии во Скопје и Битола, во 1891 година, покрај другите интелектуалци и учители, бил испратен во Скопје и лекарот Михајло Шушкаловиќ[14]).

Неговата работа како лекар била споредна во однос на политичката мисија што требало да ја врши, како што предвидувал планот за создавање српски колонии во Македонија. За својата активност, во време на престојот во Скопје, самиот Шушкаловиќ дава податоци кога зборува воопшто за своите заслуги за српството. „Кон крајот на 1891 година доброволно заминав за Турција како *национален рабошник* (подвлекол — А. А.) да му помогнам на нашиот научник и конзул Владимир Кариќ. . . Јас сум прв кој со таква цел таму како лекар појдов". Понатаму зборува дека министерот за надворешни работи на Србија Мика К. Ѓорѓевиќ и министерот за внатрешни работи Јован Ѓаја „му дале дипломатски совети", а пред самото тргнување бил примен и од Никола Пашиќ, тогашен претседател на Министерскиот совет на кралството Србија. „Тој состанок беше најрешителен ден од мојот живот и основа на мојата политичка и национална работа", вели Шушкаловиќ. Кога средбата завршила, на испраќање, Пашиќ му ја дал следнава порака: „Г. докторе, ме радува што одите таму. Појдете и работете што знаете и како знаете, само гледајте да останете таму и да нè пречекате кога ќе пристигнеме таму со војска"[15]).

Колку многу им се придавало важност на првите српски колонии во Македонија и колку голем успех се очекувало од нивната политичка дејност се гледа од фактот што првите колонисти, како што е случајот со Шушакловиќ, ги испраќале и највисоки политички личности во државата и им давале совети за нивната дејност. Во пораките што ги

---

[13]) Државни архив ФНРЈ — Београд, Фонд Јована Јовановића — „Пижона" Извештај од Конференцијата на српските конзули одржана на 12 април 1891 година во Белград — до министерот за надворешни работи на Србија.

[14]) Михајло Шушкаловиќ, роден во Сараево, во 1919 година бил народен пратеник за Скопски округ во Привременото народно претставништво на обединетото кралство на СХС, а подоцна пак пратеник во претставничките тела на стара Југославија.

[15]) Народној скупштини, писмо др. Михаила Шушкаловића, народног посланика за Округ Скопски септембра 1922 г., Скопље, 1922, страна 2.

давале овие личности со сигурност се говори дека еден ден српската војска ќе ја заземе Македонија, како што подоцна и се случи.

Со пристигањето во Скопје, на 3 март 1892 година, Шушкаловиќа „го примиле снажните раце на бесмртниот великан Владимир Кариќ, којшто мудро му давал напатствија понатаму"[16]).

Како пионер на новата српска колонија во Скопје, користејќи ја својата лекарска професија, Михајло Шушкаловиќ можел да воспостави контакти со сите конзули во Скопје, да го придобие нивното доверие и да развие широка и корисна активност за српската пропаганда. Тој слободно можел да ја крстосува Македонија, протежиран од турските власти како лекар, и да направи повеќе за српската пропаганда отколку сите српски конзули.

Кога започнала српската четничка акција во Македонија, Шушкаловиќ со сите свои сили ја помага и неа, користејќи ја наклоноста на сите со кои доаѓал во допир како лекар. „Како српски лекар, лекар на чиновниците и нивните семејства од Хиршовата железница, конзуларен лекар на сите конзули, а подоцна и управник на болницата на загрепските милосрдни сестри, со средствата со кои располагав, моето влијание на целото население и севозможните пропаганди вдолж целата железничка мрежа Солун—Битола и Солун—Митровица—Жбевци, а преку неа и низ цела Јужна Србија беше оргомно, бидејќи немаше ни едно село во нив што лично не го познавало или слушало за српскиот лекар во Скопје др. Михајло Шушкаловиќ... Мојот личен придонес за националната работа среде народот од Јужна Србија можеше да се споредува тогаш со работата и средствата на сите четири конзулати (секако тука го смета и конзулатот во Приштина — А. А.) на Кралството Србија, и навистина, ако не беше поголема не изостануваше зад неа... Мојата куќа, вели понатаму Михајло Шушкаловиќ, во прв ред беше манастир без врата... Во неа наоѓаа заштита мнозина четници и војводи, бидејќи беше и прво превивалиште и болница на нашата национална борба"[17]).

Идејата за колонизација, во составот на пропагандата, била прифатена и спроведувана и од новиот конзул во Битола— Михајло Ристиќ. По 12 години од одржаната конференција на конзулите во Белград, на која било поставено прашањето за создавање колонии во Македонија, имало извесни резултати, како и што веќе изнесовме некои од тие. За тоа, конзулот Ристиќ, во еден свој извештај пишува: „По однос на нашата работа со колонизацијата, јас кажав неколку збора при обидот правен во тој однос во областа на Битолскиот вилает (конзулат)... Во тој извештај од обиколката ..., го реков, меѓу другото и ова: „покрај сето тоа и во останатите поголеми области на Турција би било пожелно да се испратат луѓе вешти за оние занаети што се бараат таму. Г. Васиљевиќ, доаѓајќи ваму во Белград на отсуство, ја донесе на поправка пружината од пајтонот на валијата". Потоа, конзулот Ристиќ пишува

---

[16]) Пак таму.

[17]) Пак таму, страна 6, 8.

за успешната работа на шивачот — поданик српски во Скопје, и пак ги повторува предлозите на Кариќ, да се создадат складишта на јагодинско стакло и лимени и железни садови од фабриката на Гоѓевац во поголемите центри на Македонија[18]).

Од овој извештај веќе се констатира дека за така мал период колонизираните семесјства постигнале видни успеси, па се предлага и другите поголеми места во Македонија да се имаат предвид при испраќање на нови луѓе од Србија.

По својот карактер, оваа колонизација првенствено имала пропагандна содржина и била во составот на националната пропаганда на Србија во Македонија. Таа минијатурна колонизација е пред се колонизација на градовите и поголемите центри од каде се ширела пропагандата и по селата. Затоа не е случајно, што токму во времето кога во Скопје бил конзул Владимир Кариќ, што прв ја покренал иницијативата за колонизација на градовите во Македонија, а и со неговата активност, српската пропаганда се проширува и во истичниот дел од Вардар (преку Кумановско, Кратовско, Паланка, Злетово и допира дури до Малешевијата) одземајќи и приврзаници на Егзархијата и придобивајќи, негде повеќе, а негде помалку, и нови.

Иако условите за ваква политичка активност во она време не биле сосема поволни (со оглед на тоа дека Македонија сеуште била под турска власт), сепак со обидите за колонизарање се зголемувал и успехот, па како резултат на тоа, таа мисла за колонизација нема да ги напушти буржоаските кругови на Србија ни во преминот кон XX век. Таа мисла ќе биде потенцирана во стремежите на индустриските и трговски кругови на Србија особено со симнувањето на династијата Обреновиќи (1903) кога стопанството доживува поголем просперитет, и поточно во времето на Царинската војна помеѓу Австроунгарија и Србија (1906—1910) кога и стопанството на Србија ќе се еманципира врз поцврста и самостојна основа. Со овој настан и во овие услови Моравско-вардарската долина, како природен пат кон југ, ја привлекувала Србија да се шири кон Македонија. Во условите на стоковото производство оваа долина добила прворазредно значење за секој што барал излез на Егејското Море.

### Економска пенетрација и ориентација на Србија кон Македонија (обиди за стопанска колонизација).

Кога српската пропаганда станала поинтензивна и поуспешна во Македонија, тогаш се пристапило и кон економска пенетрација, што се гледа од обидот да се создадат стопаиски претпријатија. Така, во периодот од 1889—1912 година во Скопје била создадена српска пивара; извозничка задруга во Воден; трговско-банкарска задруга во Тетово,

[18]) Државни архив ФНРЈ — Београд, Фонд Јована Јовановића, — извештај од битолскиот конзул Михајло Ристиќ, Белград 29. VIII. 1903 г., — до Министерството за надворешни работи на Србија.

а во 1910 година дури се основани филијали на Француско-српската банка во Скопје и Битола[19]).

Како што веќе спомнавме, Тајната конвенција ја ставила Србија не само во политичка, туку и во економска зависност од Австроунгарија. Пресуден политички момент да се ориентира Србија кон Австроунгарија, пак било прашањето околу Македонија. Тоа бил период кога интересите на Австроунгарија и царска Русија дошле во остро судирање по прашањето за пресудно економско и политичко влијание на Балканот. Царско-рускиот империјализам во својот стремеж кон Средоземното Море единствен излез имал преку проливите — Босфор и Дарданелите. Кога обидот со Санстефанска Бугарија пропаднал, не пропаднале и от желбите на Русија да ги има овие проливи. Концепцијата за обновување на Санстефанска Бугарија била прифатена, со настојување да се реализира и од бугарската буржоазија која по ова прашање се ориентирала кон руската царска империјалистичка политика. Австроунгарија, која, по поразот кај Маѓенто и Солферино, а потоа и кај Садова, ги изгубила областите во Италија, била упатена од прускиот империјализам кон југословенските земји и на југ кон Егејското Море. Таа ја туркала Србија на југ обврзана со Тајната конвенција и така на овој дел од Балканот се нашле двојни партнери, едните големи, а другите зависни од нив.

Ни бугарската, ни српската буржоазија, заслепени од шовинизмот, што во последните години на XIX и почетокот на XX век дошол до видлив израз и застрашувал да се прошири и на народните маси, не можеле да увидат дека нивните напори и заемни судирања само, ѝ служат на политиката на двете импријалистички држави — Австроунгарија и Русија.

Ако Тајната конвенција од 1881 година можела да ги сочува во тајност политичките обврски на крал Милан од српската јавност, обврските на економското поле избивале сè повеќе на виделина, а тоа го осеќала српската буржоазија што почнала силно да јакне особено во почетокот на XX век и да бара за себе повеќе профити.

Земјоделските производи од Србија оделе скоро исклучиво на пазарот на Австроунгарија. Во замена за нив, Австроунгарија извезувала во Србија индустриски стоки по многу повисоки цени во однос на цените на земјоделските производи на српското село.

Нема да претераме ако кажеме дека неповолните економски прилики што настапиле како резултат на Тајната конвенција за српското стопанство го обусловиле паѓањето на династијата на Обреновиќите и прекинување на економските и политички врски меѓу Австроунгарија и Србија во времето на Царинската војна и анексионата криза.

Економската зависност на Кралството Србија, особено во извозната политика, била до таа мерка голема што непосредно пред отпочнувањето на Царинската војна скоро 90 проценти од целокупниот извоз

[19]) Никола Вучо, Привредна историја Србије до Првог светског рата, Београд, 1955, страна 247; Јован Јовановић, цитирано дело, страна 138.

на Србија отпаѓал на Австроунгарија, а тоа ѝ создало големи тешкотии на Србија со почетокот на Царинската војна[20]).

Уште во првата година на Царинската војна српската буржоазија била поставена пред многу тежок проблем и тоа ѝ наложувало по секоја цена да бара нови патишта за пласман на своите производи. Во ваква ситуација не можело а да не ѝ падне на Србија во очи економското значење на Македонија, првенствено за нејзината транзитна трговија.

Отпорано, иако во постојан допир со Македонија преку пропагандата, заради политичката поврзаност со Австроунгарија „не можело да се увиди дека економското движење било повеќе условено кон југ, отколку кон север. . . Луѓето што најмногу го познаваа нашето национално прашање, и што беа со нова свест за разумна политика на Србија, ја увидуваа нуждата на нашето економско движење кон југ"[21]).

Потпирајќи се на создадените населби и трговските претставништва во веќе споменатите центри во Македонија, во разгорот на Царинската војна и Солун станува најголем центар за прекуморската трговија на Србија. Додека во 1908 година извозот на Србија преку Солун изнесувал 3.859 вагони, 1909—7.266 вагони, а во последната година на оваа војна била извезена стока со 8.641 вагони[22]).

Српските политички кругови, како и трговската и индустриска буржоазија, а што е уште поважно, селанството што ги осигурувало најважните земјоделско-сточарски производи за извоз, наеднаш ѝ самите биле изненадени од успехот што го постигнале со ориентирањето на извозот кон југ.

При вакви услови, на српската буржоазија и на раководната Радикална партија во Србија, сам по себе се наметнувал заклучокот дека оној дел од Македонија, низ кој минува така важниот пат и ја соединува Србија со Егејското Море, бездруго треба да ѝ припадне на Србија. И не само како транзитна област туку и како подрачје на кое ќе може да се пласираат индустриски стоки, српскиот трговски капитал, а ќе може да се обезбедат и нови количества земјоделско-сточарски производи, како и нови суровини за индустријата којашто се развивала се поинтензивно.

Пред европската јавност Србија докажала дека Македонија ѝ е потребна за „економска еманципација". „Може да се каже, вели Мита Димитријевиќ, дека уште тогаш, во Царинската војна, беа освоени вистинските симпатии за нашата мала земја на извесни големи сили, а особено се покажаа во анексионата криза (1908) и не придружуваа во текот на Балканската војна[23]).

---

[20]) Мита Димитријевић, Привреда и трговина у Новој Србији, књига прва, Београд, 1913, страна 11.

[21]) Пак таму, страна 12.

[22]) Пак таму, страна 11.

[23]) Пак таму, страна 14.

Централно место во економско-политичките стремежи заземало пристаништето Солун, защто тоа било најпогодно за Србија не само за извоз туку и за увоз. Преку солунското пристаиште Србија увезувала покрај други стоки и оружје, првенствено топови од Франција[24]).

Ставот што се изнесувал со години по однос на македонското прашање еволуирал од започнувањето на српската национална пропаганда, којашто се темелела на средновековните традиции, како што еднаш веќе рековме, до создавање на првите населби по градовите, за да премине во економска ориентација кон крајот на XIX и почетокот на XX век, кога и српската трговија, индустрија и капитал веќе имале потреба од „преливање" надвор од националните граници.

Сето тоа обусловило создавање на балкански сојуз против Турција за поделба на нејзините владенија на Балканот. И кога поделбата на Македонија станала свршен факт се пристапило кон планирање на нејзината колонизација, овој пат при сосема поволни услови. Но отпочнувањето на Првата светска војна ја одложило оваа првенствено политичка мерка на новите господари на Македонија, до нови погодни прилики, што не се забавија многу.

*Alexandre Apostolov*

## ESSAIS DE COLONISATION DE LA MACEDOINE DANS LES CIRCONSTANCES DES PROPAGANDES NATIONALES DES ETATS VOISINS

Pour les propagandes nacionales en Macédoine au XIX siècle, de la part des monarchies voisines, ont été appliqués des moyens differents. L'un des moyen les plus éfficace a paru la colonisation des plus grands centres économiques et administratifs en Macédoine. Sur l'exemple de l'Autriche, de la Grece et de la Bulgarie, le royaume Serbe a essayé aussi de créer des colonies à Skopje et à Monastir. Vladimir Karić „responsable pour les affaires serbes" et en même temps consul serbe, à partir de 1890 à Skopje, était le premier qui dès 1889 a proposé de transplanter de la Serbie en Macédoine des familles avec des métiers et des proffesions différents. Parmi les premiers à Skopje fut envoyé le médecin Mihailo Šuškalović qui a rèalisé des résultats considerables pour la propagande nationale du royaume serbe.

La valée du Vardar et de la Morava sont d'une importance particulière pour le commerce de transit, surtout pendant la guerre douanière entre la Serbie et l'Autriche-Hongrie (1906—1910). La plus grande partie des produits du village serbe étaient exportés via Salonique, ce qui a démontré l'importance de la Macédoine en sens économique aussi et qui a contribué à l'établissement des éntreprises, commerciales et productives; on a vu même surgir des succursales de grandes banques.

Ces essais de peuplement de la Macédoine sont en effet des préparatifs pour une colonisation future, qui s'effectuera de 1918 à 1941.

---

[24]) Јован Јовановић, цит. дело, страна 138.

*Константин Петров*

# ДЕКОРАТИВНА ПЛАСТИКА НА СПОМЕНИЦИТЕ ОД XIV ВЕК ВО МАКЕДОНИЈА

Со првите редови во трудот „Декоративна пластика во Македонија во XI и XII век"**) беа објаснети битните околности во кои заникнувало проучувањето на декоративната пластика во минатото, како и пречките за некогашното навремено необавување на таа важна задача за историјата на уметноста во Македонија. Тогаш, во почетокот на тој труд беа такуѓере расветлени и основните компоненти што во себе ги сорджи пластиката како една од декоративните форми.

На крајот на тој труд, откако беа проучени ансамблите и деталите од декоративната пластика во св. Софија во Охрид и св. Пантелејмон во Нерези, беше спомената и скулптираната иконка на св. Јован Теолог од Демир Капија и капителите од еден неидентифициран споменик од Охрид.

За декоративната пластика во периодот на XIII век досегашните испитувања на спомениците не дадоа нови податоци. Меѓутоа, декоративната пластика од XIV век во Македонија е застапена на далеку поголем број споменици отколку во претходниот период, иако понекогаш во ансамбли од помал обем или од помало значење. Но затоа во овој период има споменици со декоративна пластика вредна не само како зачувана целина ами и како стилска особеност, што претставува вистинска основа за одредување на ширењето и распростирањето на стиловите во македонската декоративна пластика.

Битните особености на декоративната пластика од XIV век и одликите што се евидентни ќе бидат резимирани на крајот по нивното разгледување, но е потребно веднаш да наведам дека оваа пластика од XIV век содржи видни стилски, иконографски, технички и наменски разлики што ја издвојуваат од декоративната пластика на XI и XII век.

Декоративната пластика во македонските споменици од XIV век започнува пак во св. Софија, со амвонот на архиепископ Григориј. Треба е да се приспомни дека при разгледувањето на ансамблите на декоративната пластика од овој период ќе може да се констатира дека

** К. Петров, Декоративна пластика во Македонија во XI и XII век, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, 14, Скопје 1962.

процесот на диминуирање на внатрешната декоративна пластика од почетокот и во текот на целиот XIV век е сè побрз, доаѓајќи до израз негде компромисно а негде непосредно и радикално. Но сепак првиот споменик, амвонот на архиепископ Григориј во св. Софија во Охрид, претставува токму спротивност на оваа особеност на декоративната пластика од XIV век, како објект од внатрешна декорација на каменен црквен намештај.

*Амвон на архиепископ Григориј во св. Софија во Охрид*

Би можело со доста увереност да се констатира дека амвонот на св. Софија од XIV век е пример на внатрешна декоративна пластика со беспрекорна уметничка замисла и изведување. Ако би се побарало објаснување зошто и наспроти загаснатите веќе потреби за внатрешна пластика во северните области на Македонија, бил овде изработен ваков амвон, такво објаснување може да се најде во постоењето на тесни политичко-територијални и културно-уметнички врски на Охрид со Византија. И сосема разбирливо што традициите за внатрешно декорирање, иако другаде можеби ослабени, биле задржани во Охрид, како и во други византиски провинции. Таа жива традиција се должела бездруго на важниот општествен регулатор — црквената организација поврзана со Цариград[1]), што даваше нарачувања, секако најнапред и особено за соборната црква во Охрид.

Амвонот, сегашниот мимбар, досега не бил детално и одделно проучуван, иако извесен број учени објавиле некои фотографии, спомнале по некој детаљ од конструкцијата или направиле некое бегло стилско наспоредување на декорацијата[2]). Но досега никој сериозно не му посветил внимание на генетскиот пат на декоративните и стилските својства на ансамблот, ниту пак на можноста за негова реконструкција.

Деловите на амвонот се вградени во сегашниот мимбар. Балдахинот се опира на четири колонки, од кои предниот чифт двојни, среде вплетени во јазел, сл. 1. Врзувањето на две траки или две колонки во јазел не е нова форма првпат употребена во св. Софија на амвонот. Тој мотив е веќе претставен во живописот на црквата од XI век и не е необично да се претпостави извесно влијание во изборот на мотивите кај скулп-

---

[1]) Познато е дека од ахиепископ Леон подоцна има осум архиепископи Грци на столот на охридската архиепископија (Леон, Теодулос, Јоанис, Јанис, Теофилактос, Леон, Мугос, Михаил, Јоанис) (според Й. Ивановъ, Български старини изъ Македония, София 1931, стр. 566, 567).

[2]) П. Милюуковъ, Известия РАИК, 1899, 29, 89; Н. П. Кондаковъ, Македония, Археологическое путешествіе, С. Петербургъ 1909, стр. 213; O. M. Dalton, Byzantine art and archaeology, Oxford 1911, p. 170; G. Millet, L'ancien art serbe, Les églises, Paris 1919, f. 156, 160; B. Filow, Die Altbulgarische Kunst, Bern 1919; G. Millet, Remarques sur les sculptures byzantines, Bulletin de correspondance hellénique, VII—VIII, Paris 1921, p. 212; М. Злоковић, Старе цркве у областима Преспе и Охрида, Старинар 1924—1925, Београд 1925, стр. 121; Ch. Diehl, Manuel d'art byzantin, Paris 1925, p. 787; Ђ. М. Зиси, Св. Софија у Охриду, Старинар VI, Београд 1931, стр. 123—125; Ф. Месеснел, Византиски споменици, Споменица двадесетпетогодишњице ослобођења Јужне Србије 1937, стр. 351.

торот на амвонот[3]). Со прашањето, пак, какво е значењето на овој јазел во декорацијата на амвонот не се занимавал досега никој од проучувачите. А јазелот, наречен и Herakleskotten[4]), е познат и е во употреба како мотив далеку уште во претхристијанските епохи[5]). Тој мотив, понатаму, влегува и во христијанската декорација во Византија и на Запад[6]), можеби со еднакво или малку изменето апотропејско значење.

Двојните колонки имаат угоре вонредно интересно решение. Имено, тие не се наставени до капителот, затоа што се пред тоа споени со висок овален декориран анулус, над којшто продолжува само една колонка, која на кусо растојание прима капител, што е еднаков по конструкција како и кај задниот чифт колонки. Ваков тип капители нема узори наблизу ни по време ни по место, ни во византиската ни во романичната уметност. Аналогни облици за ваков вид

---

[3]) Во сцената Причестување на апостолите во вратата кај цибориумот, има двојна колонка превrзана среде со јазел.

[4]) Неколку автори го имаат ваквиот јазел наречено херакловски (A. Stephani, Vasensammlung der k. Eremitage, C. rendus de la Commission Impériale archéologique pour l'année 1880, S. Peterburg 1882; M. Panofkas, Recherches sur les noms des vases grecs; B. Üssing, De nominibus vasorum; E. Migliarini, Annuario d. Inst. arch., XXIV). Името е доведено во врска со текстот на Plinius (Natur. Hist., 28, 63): . . . nodo Herculis. . . Во Rochers Lexicon, I, 2, p. 2260 има објаснение дека херакловски јазел се наречувал јазелот на невестинскиот појас кој што имал апотропејска снага.

[5]) Јазелот го има на античните вази и во сликаната декорација и како форма на рачка (според K. Masner, Die Sammlung antiker Vasen und Terrakoten im k. k. österreihische Museum, Wien 1892, pl. VIII, f. 508; A. Stephani, Vasensammlung. . . № 479, 612, 703, 951, 1016). На една грчка ваза ваков јазел е составен од змии (A. Stephani, Vasensammlung. . . № 1018). Во индиските легенди постојат фабулозни змии Нагас, и тие се во една претстава преплетени во неколку херакловски јазли (според F. Guirand, Mythologie générale, Paris 1935, p. 314 f.).

[6]) Во книгата со писма на Килијан, во Вирцбуршката универзитетска библиотека, има во минијатурите јажиња врзани во јазел што не е затегнат (според J. Reil, Die frühchristlichen Darstellungen der Kreuzigung Christi, Leipzig 1904, pl. V). На филдишната плоча на Филоксен, од 525 година од Цариград, траките се врзани во два стегнати јазли (W. Meyer, 2 antike Elfenbeintafeln d. Kgl. Staatsbibliothek in München, 1879, № 26). Во живописот на Курбиново од XI век има кај источната бифора три двојни колони, сите три среде врзани со јазел. Во една книга со минијатури од IX-XII век има двојни колони врзани во јазел (според O. Wulff, Altchristliche und mittelalterliche byzantinische und italienische Bildwerke, Berlin 1909, p. 539). Двојните колонки од декоративните слепи аркади на една плоча од Лавра се врзани во затегнати јазли (според O. M. Dalton, o. c., f. 98). Во Мирослављевото евангелие двојни колонки врзани во херакловски јазел држат балдахин (С. Радојчић, Старе српске минијатуре, Београд 1950, таб. VII, стр. 28). Јазелот е изобразен на четири четворни колонки на западната фасада на романичната црква од XII век С. Микеле во Лука, и на повеќето колонки, дури и по два пати, на западната фасада на романичната црква С. Мариа дела Пиеве од 1216 година во Арецо (според C. Ricci, Romanische Baukunst in Italien, Stuttgart 1925, f. 94, 105). Во XIV век херакловскиот јазел ќе се јави на неколку места во Македонија: во црквите во Старо и Младо Нагоричино, за кое понатаму ќе зборувам, и во колонките на дрвениот иконостас во Мали св. Врачи во Охрид. Во истиот тој период ваков јазел се изобразува и на Запад. Колонките од протиронот на катедралата во Тренто се врзани во стегнат јазел (Enc. It., Colonna, p. 847). Херакловски јазли има во XIV век и во Далмација: на камбанаријата од катедралата во Сплит, на првиот и вториот кат (M. Васић, Архитектура и скулптура у Далмацији, Београд 1922, сл. 218, стр. 229), и на двојните колонки од порталот на катедралата во Корчула ( Ć. Iveković, Die Entwickelung der mittelalterlichen Baukunst in Dalmatien, Wien 1910, XXI, 3).



Сл. 1 — Предна двојна колонка од амвонот во св. Софија во Охрид.

капител можно е да се најдат само во пластиката на исламската уметност[7]).

И сега се добро видливи закосените корнизи што спојуваат по еден преден и заден капител, сл. 2, декорирани со густ едноставен плетер, потоа декорираните паноа отстрани, сл. 3 и 4, и предното пано пробиено со квадрифолиум[8]), сл. 5, што се опираат на овие корнизи. Трите панои се наткрилени со закосен корниз, сл. 6, над кој е пирамидалниот покрив со кугла.

Скулптирањето на декорацијата на балдахинот е извдено во техника champlevé, низок потполно рамен и загладен рељеф, чии вдлабнатини се исполнети со паста (nigellum, nielle).

Ако би се заклучувало само според св. Софија би можело да се рече дека техниката champlevé стига во Македонија со големо задоцнување, бидејќи во Грција, во Венеција и во Албанија се јавува на споменици 200

[7]) Во Каиро има во три згради кружни колони со капители како овие од св. Софија со незнатно поистурен кружен дел и абакус со кубичен капителски пресек (тие се по конструкција исти, но не се декорисани). Вакви облици на капители се наоѓаат во џамијата на калифот Ел Хакем, од крајот на X и почетокот на XI век (Mosquée du Khalife el Hakem, Comité de conservation des monuments de l'art arabe, Le Caire 1908, XXIV, p. 132). Вакви капители, понатаму има во мезџидот на емирот Ел Гиуш, од 1104 година (M. Berchem, Une mosquée du temps des Fatimides au Caire, Mémoires de l'Institut égyptien, II, Caire s. s.) и во болницата Мауристан на султанот Калаун, од 1284 година (според M. Pasha, Die Baugruppe des Sultans Qalaun in Kairo, Kolonialinstituts XLII, Hamburg 1919). Освен тоа во Исфахан во Иран, во џамијата на султан Мухамед од 1310 година (според M. Dieulafoi, Revue d'archéologie, 1886, p. 184) има и октогонални капители, со инаку идентична волуменска конструкција. Обликот на кружни капители продолжува во Египет и во подоцните векови.

[8]) Тоа е повеќе форма која се доближува кон квадрифолиум, бидејќи средната арка нема цел а прекшен лак со спуштено теме. Овде е умесна претпоставката дека ваквиот елемент навестува стилска врска со исламската уметност, затоа што таму можат да се најдат полифилоси (со пет, седум, или повеќе арки). Такви има на минарето на големата џамија во Алеп од 1091 година (M. Pasha, o. c., pl. 40), потоа во Мансур џамијата во Кордова од 990 година (E. Kühnel, Maurische Kunst, p. 17, pl. 9), и во Чифте минаре во Шивас од 1272 година (M. Berchem, o. c., 3).

и 300 години порано[9]). Но сепак треба да се остави место и на претпоставката за некој споменик со пластика во ваква техника, што бил можеби уништен и досега неоткриен.



Сл. 2 — Корниз над капителите од амвонот во св. Софија во Охрид.



Сл. 3 — Бочно пано од балдахинот на амвонот во св. Софија во Охрид.

---

[9]) Ch. Diehl, o. c., p. 651; L. Ugolini, Albania antica, richerche archeologiche I, Roma-Milano 1927, f. 91.



Сл. 4 — Бочно пано од балдахинот на амвонот во св. Софија во Охрид.

Од друга страна би требало да се одбележи дека јавувањето на оваа скапа техника токму во овој период малку зачудува. Познато е, имено, дека меѓу основните одлики на уметноста од овој последен препород, од значење во насочување на уметноста се и поскромните средства на смалената по територија, економска снага и потенцијални богатства, византиска империја. Прифатливо е затоа мислењето на Ch. Diehl и G. Millet[10]), дека во овој период на византиската уметност во XIII и XIV век се изоставени скапоцените материјали и долгорочните декоративни техники. Техниката champlevé како скапа и долгорочна била можеби употребувана во помала мерка. И затоа може да се претпостави дека јавувањето на оваа луксузна техника во тоа време и во провинција се должи најверојатно на исклучивата желба на архиепископ Григориј.

За генезата на техниката champlevé изгледа дека може да се прифати претпоставката дека е таа поврзана со сличната техника на металните предмети од сребро и злато, и тоа многу порано пред да влезе во употреба на предмети во христијанската епоха[11]). Оваа, пак, техника на метал — nielle — им била позната подоцна и на византиските златари[12]).

---

[10]) Ch. Diehl, o. c., p. 738, вели: „Le travail des matiéres riches, les techniques difficiles ou patientes, ivoires, émaux, orfévrerie, sont abandonnès complétement".; G. Millet, Art Byzantinn, dans A. Michel, Histoire de l'art, Paris 1905, 1908, II, 927.

[11]) Не треба повторување познатиот факт дека Египтјаните веќе ја употребувале техниката nielle од времето на седумнаесеттата династија (O. M. Dalton, o. c., p. 533); во оваа техника се изработени секирата и ножот на Амосис I (според A. Bissing, Ein thebanischer Grabfund и M. Rosenberg, Geschichte der Goldschmiedekunst). Во Ермитаж во Ленинград имало грчки метални предмети во nielle, а таква техника им била позната и на Римјаните (O. M. Dalton, o. c., p. 533).

[12]) O. M. Dalton, o. c., p. 533. Константин Порфирогенит опишувајќи ја капелата во Светата палата вели дека подот бил од масивно сребро декориран во nielle

Техниката nielle преминува и во камената декоративна пластика, подоцна наречена champlevé. Споменици со ваква декоративна пластика има повеќе и доста порано од св. Софија како што имам веќе споменато. Ваквата скулпторска техника е во употреба во св. Лука во Фокида, во св. Марко во Венеција, и во црквите во Месопотамо, во Дафни и во



Сл. 5 — Предно пано од балдахинот на амвонот во св. Софија во Охрид.



Сл. 6 — Корниз над паноата од балдахинот на амвонот во св. Софија во Охрид.

Епископи кај Волос[13]). Сите овие споменици се постари од амвонот на св. Софија, така што може да се претпостави дека можеби еден од нив послужил како узор, од кој уметникот на амвонот ја користел концепцијата и делум мотивите а можеби и техничкото знаење. G. Millet споменува[14]) и три посовремени споменици со декоративна пластика во техниката champlevé. Првиот е една селџукидска порта од XIII век во Конија, вториот пример од XIII век е во Порто Панагија во Тесалија, и од околу 1300 година се надвратниците меѓу ексонартексот и нартексот, како и меѓу нартексот и наосот, и преградите во Хиландар.

На Григориевиот амвон декоративниот мотив арабескно преплетената трака се повторува на сите четири капители, додека на анулусите над двојните колонки има плетер од двочлена врвца. Густ плетер од неколку самостојни траки го исполнува закосениот корниз над капителите. Северниот голем рамен пано е декориран со арабескно испреплетена трака, којашто твори симетрично распоредени кружни и ромбични геометриски површини. Оправдана е претпоставката дека оваа трака со постепените стеснувања може да претставува непрекинато долг ластар на растение што ползи. Од значење се натаму неколку детаљи што зборуваат дека скулпторот и покрај збиената мрежа на арабески настојувал да најде место за посредни христијански симболи. За оваа цел се во четири мали кружни полиња изобразени шестокраки розети (што имаат симболично значење, објаснето во трудот за декоративната пластика од XI и XII век). Јужното пано е исполнето со афронтирани пауни обградени со квадратни и правоаголни полиња.

Иако предното пано има четворолачна перфорација не може да се одрече извесно сходство со тролачната арка во Нерези. Од друга страна спуштеното теме од арката е многу интересното место во декорацијата, затоа што се токму тука абревирани, вонредно видливо и на смислено одбран начин, во кружен медаљон во техника champlevé, хиерархискиот чин и името на архиепископ Григориј.

Оваа појава и прашањето за сигнирање на името на донаторот заслужува несмалено внимание, бидејќи е познато дека таквото сигнирање не станувало случајно. Во византискиот живопис и мозаици постојат места каде што е ставено името или и хиерархискиот чин на дона-

---

(Le grand Palais de Constantinople et le livre des Cérémonies, Paris 1910; Ch. Diehl, o. c., p. 393). Во nielle техника бил декориран и еден тас на Јустиниан (O. M. Dalton o. c., p. 571). Ch. Diehl споменува еден крст од трезорот на Монца од 603 година, што бил исцртан во nielle на лист злато (Ch. Diehl, o. c., p. 307), а за кој се претпоставува дека бил донесен од медитеранскиот Исток (според Ch. Diehl, o. c., p. 312). O. Dalton споменува тасови од Кериниja на Кипар, декорирани во nielle (според O. Dalton., A byzantine silver treasure from the district of Kerynia, Archaeologia LVII, I; O. Dalton, Catalogue of the early christiane antiquites of the British Museum), коишто заедно со некои други предмети се датирани во VI век (Ch. Diehl, o. c., p. 314), и атрибуирани според изработката на некоја сириска златарска работилница. Ch. Diehl споменува и прстења во Британскиот музеј, од V век, декорирани со низови медаљони изведени во техниката nielle (Ch. Diehl, o. c., p. 317).

[13]) Ch. Diehl, o. c., p. 651; O. Dalton, A byzantine silver treasure... p. 615, 617; L. Ugolini, Albania antica... f. LXXXI.

[14]) G. Millet, L'anciene art serbe..., 146 f. 154.

торот, најчесто за објаснување крај портетите[15]). Но има случаи, надвор од Византија, кога и без портрети се ставаат имињата на ктиторите[16]). Познато е, натаму, дека постојат и иницијали на донатори во декоративната пластика како што е случајот со Јустинијан и Теодора во св. Софија во Цариград[17]). Но за овие иницијали треба да се претпостават исклучителните околности на ласкавото столнинско општество во VI век, кое што сакало и негувало вакви изрази на јавно почитување. Во зрелиот среден век одвај се познати византиски споменици каде што во декоративната пластика може да се сретне името на донаторот.

Би било тешко да се претпостави да ли ваквиот почеток на именување би значел наплив на нови разбирања и пракса што со време би станала почеста затоа што во Македонија овој случај не е повторен (седумнаесет години по овој прв пример престанува византиската власт во Охрид). Но оваа појава во Македонија и како прв пример се должи на општественото културно миље, коешто го овозможило растењето на никулците на индивидуализмот во поголемите византиски средишта. И не случајно ваквата културна средина, во исто време речиси, позволила да се издвојат личностите на Еутихиј и Михаил, на луѓе кои како раскрасувачи на храмовите и немале високо општествено и хиерархиско место. По објаснувањето во оваа смисла се чини дека архиепископ Григориј е со повеќе право свесен за важноста на својата личност, бидејќи тој не само што ја повторил абревијацијата на своето име и хиерархискиот чин на горниот корниз на балдахинот, туку тоа го сторил на најнепосреден начин и на фасадата на црквата под покривниот корниз. Ова ослободување од анонимноста изгледа дека постепено ќе ги зафаќа и земјите околу Византија, бидејќи се среќава кај донаторите и нарачувачите во Србија во почетокот на XIV век[18]). Во средината на XIV век и нешто подоцна во XV век има уште примери кога нарачувачите во Србија дале да бидат означени нивните имиња на фасадите на градбите или на плочи поставени на фасадите[19]).

---

[15]) Името на Максимијан во мозаичната сцена во Сан Витале (Du Sommerrard, Les arts du moyen âge, Album 10 e, pl. 32, 112; C. Ricci, Ravenna, f. 99, 100), името на Еуфразиус во Поречката базилика (Ch. Diehl, Justinien. . ., f. 10—102). С. Радојчић, Портрети српских владара у средњем веку, Скопље 1934, споменува за повеќе имиња крај портрети на српски донатори велможи.

[16]) Во мозаикот на црквата S. Maria delle grazie, почеток на V век во Градо има повеќе ктитори (С. Радојчић, Портрети. . ., стр. 86).

[17]) Ch. Diehl, o. c., p. 163.

[18]) Во Богородица Левишка во Призрен, од 1307 година, се на фасадата во тули изделкани натписите во кои стојат и имињата на крал Милутин и епископ Сава III (А. Дероко, Монументална и декоративна архитектура у средњовековној Србији, Београд 1953, сл. 206, стр. 161).

[19]) Има неколку нарачувачи што ги означиле имињата на своите градби (А. Дероко, Средњевековни градови у Србији, Црној Гори и Македонији, Београд 1950, 88—93): протосевастот Хрељa на пиргот во Рилскиот манастир 1335 год., Ненад на град Копријан 1372 год., кнез Лазар на Раваница 1381 год., и деспот Ѓурѓе на Смедеревскиот град 1430 и 1448 год.

На амвонот целата површина на предната страна од балдахинот, меѓу квадрифолиумот и корнизот, е исполнета со евхаристичната сцена на пауни во стилизиран третман. Чашата е изоставена а пауните се некакви рашчекорени птици со снажни нозе и вратови и свиткани клунови во кои држат шишка од вегетацијата. За одбележување е дека во коренот на паунските крилја е осмолистен цвет како и во основата од крилото на десниот фазан од стуко арката во Нерези. Скулпторот на амвонот не ги заборавил потребните атрибути за да им даде реалистичен основ на птиците и за да ги доближи до изгледот на пауни. Тој на главите им ги ставил својствените три тенки перца, но толку многу стилизирани што изгледаат како гротескна круна, а на опашните пера дагини окца. Овие дагини окца се стилска компонентна на пластично изразување на хроматските ефекти, што не се среќава, според досега откриените и испитаните споменици, во македонската декоративна пластика од VI век наваму. Особено реалистични детаљи се петте афионски шапурки, што зборува не само за факт дека афионот бил одгледуван како позната култура во тоа време во Македонија, ами што е далеку поважно сведочи за тоа дека уште од дамно време афионот бил вкомпониран во декорацијата како погоден симболичен мотив од земјоделието на ова поднебје. Пауните, меѓутоа, од јужното пано немаат детали со реалистична интенција и нивната стилизираност во сè е потполна.

Плочите што се взидани во скалите на мимбарот не се досега поединечно објавени и проучувани.

Најдолната плоча взидана во северната страна на скалата на мимбарот, сл. 7, којашто има идентичен пандан на јужната страна, сл. 8, е едно правоаголно пано со три тесни бордири, од кои средната малку поширока е исполнета со коси недлабоки зарези. Повнатре е бордира со астрагали коишто наведуваат на две претпоставки: дека нивниот скулптор е далеку од антички оригинали или дека има многу слобода во варирањето со овој античен декоративен елемент. Имено, овие астрагали се разликуваат од оние од рамката на четвртото столпче во св. Софија: овие имаат по три lentes меѓу oleae, како во Нерези. Но овие имаат уште еден детаљ што ги двои и од Нерези: на средината на oleae има по три зарези како трохилуси и по два торуси. Значи, еден облик којшто нема никаква блискост со астрагалите во XI век, но облик кој и покрај трите lentes и биконичниот облик на oleae има зарези што можеле да настанат само во еволуирањето подоцна. Тоа е прилог кон мислењето дека е плочата помлада од Нерези, односно современа на амвонот. Површината сред астрагалниот правоаголен рам е поделена на два квадрати од сплетена трака, од којашто излегуваат по четири ластари. Тие се вкрстуваат и се завиткуваат арабескно како ластарите од страничните паноа на балдахинот.

Овде е умесно да се одбележи дека во декорацијата од XI век во св. Софија нема никакво арабескно сплетување на ластари, осем споменатиот брановиден ластар на четвртото столпче. Осем тоа ластарот на оваа плоча има спојници како прстења што на многу места го стегаат поединечниот ластар, идентично како и ластарите на паноата



Сл. 7 — Северна предна плоча од лоѓата на амвонот во св. Софија во Охрид.



Сл. 8 — Јужна предна плоча од лоѓата на амвонот-во св. Софија во Охрид.

на амвонскиот балдахин. Вакви спојници нема воопшто во декоративната пластика во св. Софија од XI век, што значи дека оваа плоча не може да има никакви врски со декоративната пластика од XI век, и може да се претпостави дека му припаѓала па амвонот. Инаку веќе споменав порано дека и во Нерези има на повеќе места спојници. Горниот крај на плочата е, според сегашната позиција, декорирана со фриз од густ плетер на повеќе тесни траки, идентично по идеја, по димензија и по детали со плетерот на корнизот над капителите од балдахинот.

Втората, малку поголема плоча, што е взидана во северната страна на скалите погоре, сл. 9, има пандан на јужната страна, сл. 12. Оваа плоча има сега малку пониско пано од неговата прва мерка (дел од долната рамка е потсечен некогаш порано, без да може да се утврди кога). Целата декорирана површина е затворена во три тесни плитко профилирани плочести рамки. Внатре, веднаш потоа, започнува витка од тричлена врвца, којашто во непрекинато течење твори шест правоаголни полиња. Витките по идеја, место и димензии се исти со витките на предното пано, што одат како рамка околу квадрифолиумот и под горниот корниз. Вакви витки не се среќаваат во пластиката на св. Софија до XI век, а треба да се подвлече блискоста меѓу нив и оние на квадрифолиумот за да се нагласи нивната хомогеност. Во продолжување на витките излегуваат ластари од трочлен состав, што во симетрични арабескни сплетови го исполнуваат секое поле. Тие сплетови најчесто имаат идентични синусоидни преплетни мотиви, што дава право на помисла дека блискоста во декорацијата на двете плочи произлегува од една скулпторска рака. Ова, пак, уште потесно ги стега врските што постојат меѓу првата плоча, паноата и втората плоча.

Веднаш до овие плочи на северната и јужната страна се взидани потесни плочи, сл. 10 и 11. Нивните внатрешни пет правоаголници се врамени во непрекинатиот сплет на трака, како на нерешките плочи а од него изглегуваат арабескно сплетени ластари. Ниеден декоративен детаљ од оваа плоча, ни тесната трака, ни ластарите во арабескно движење не се употребени во декоративната пластика од XI век, затоа што и не припаѓаат на тој период, а на амвонот од XIV век. Осем сето ова, фактот дека се овие тесни плочи исклесани од еден ист блок со двојните колонки, несомнено ги поврзува со капителите а преку нивната декорација и со паноата. Двата латински крста со издолжено стебло и рондирани краишта во средниот и горниот правоаголник, имаат облик кој во XI век не се среќава, додека во основата има доста заедничко со крстовите изобразени на опачините на плочите од олтарната преграда во Нерези. Над овие плочи взидани се, од северната и јужна страна, рамни тесни корнизи со плетер од тричлена врвца, сл. 13 и 14.

Наспоредните испитувања на изборот на мотивите и нивниот стил во оваа пластична декорација, даваат можност да се определи кон која декорација тие припаѓале. Инаку досега и не постоело изјаснето мислење околу одредувањето на нивната старост. Мислењето на Ф. Месеснел[20]) дека во скалите на мимбарот се взидани „разни постари

[20]) Ф. Месеснел, Византиски. . ., стр. 351.

плочи со симболи и орнаменти", не само што не придонесува за разјаснување на прашањето за староста на овие плочи, туку остава место за претпоставка дека сите плочи не се од еден ист ансамбл со формулацијата „разни постари плочи". Уште помал придонес е мислењето



Сл. 9 — Бочна плоча од лоѓата на амвонот во св. Софија во Охрид.

Сл. 10 — Плоча под двојната колонка од амвонот во св. Софија во Охрид.

на Ѓ. М. Зиси[21]), дека една од плочите на амвонот е секако постара и одговара на орнаментиката на Нерези а и на саркофагот од Пеќ, што е неприфатливо заради поврзување на споменик од XII со друг од XII—XIV век.



Сл. 11 — Плоча под двојната колонка од амвонот во св. Софија во Охрид.

Сл. 12 — Бочна плоча од лоѓата на амвонот во св. Софија во Охрид.

[21]) Г. М. Зиси, Св. Софија. . ., стр. 125.

Во заклучок по прашањето за датирањето на овие плочи сметам дека порано одбележаните одлики достатно јасно ги одделуваат од декоративната пластика на XI век и ги поврзуваат со декорацијата



Сл. 13 — Корниз под колонките од амвонот во св. Софија во Охрид.



Сл. 14 — Корниз под колонките од амвонот во св. Софија во Охрид.

од 1317 година. При ова наспоредување не треба да биде запоставена и различноста во впечатокот што го прави декоративната пластика од XI и онаа од XIV век. Имено, при испитувањето станува јасно дека робустноста на формите и линиите и тука-таму појавената непрецизност во пластиката од олтарната преграда, не може никако да се поврзе и спои со одмерените линии на беспогрешно изведените хармонични форми во декорацијата на балдахинот и взиданите плочи.

За одредување припадноста кон амвонот на плочите од основата на мимбарот од примарно значење и е следниов факт. Во горната преплетна бордира од јужната плоча, сл. 8, е задржан голем дел од nigellum пастата, а во северната плоча, сл. 7, само негдегоде. Постоењето на овој нигелум сериозно послужува како основа врз којашто може да се претпостави дека овие две плочи биле исполнети со нигелум, идентично како и останалите делови од амвонот, кај кој нигелумот се зачувал. Фактот, пак, дека на северната плоча е зачувано помалку нигелум отколку на јужната, може да значи само тоа дека таков постоел и дека поради извесни дејства можел да испадне и сам или од немарно ишчукување. Бидејќи, пак, е предочена мотивската и стилската врска како и врската на техниката на изведувањето меѓу сите плочи, тоа може да се претпостави дека сите тие имале фон исплонет со нигелум и дека според тоа нивната припадност кон амвонот е несомнена.

Но не само техничките и стилските сходства и блискости на овие делови од мимбарот укажуваат кон заедничко време на изработување. Нивните димензии навестуваат можност да се направи еден обид за реконструкција на амвонот, што значи дека сите делови му припаѓаат на една целина и се од едно исто време. Реконструкцијата е изведена од постојните делови, плочи и фрагменти, сл. 15.

Основниот проблем во реконструирањето, височината на подот на лоѓата, односно аголот на искачувањето на скалите го решив со посредство на плочата од оградата на скалата, сега взидана во северната страна на мимбарот долу. На оваа плоча се зачувани двојните инцизирани канелури, коишто меѓу катетата и хипотенузата затвораат агол од 42°. Ова беше достатно, поставувајќи ја хипотенузата вертикално до претпоставеното балустрадно столпче, да се добие правецот на искачувањето на плочата и со тоа аголот на искачувањето на скалите. Другите оградни плочи, сега взидани во мимбарот, во скалата северно и јужно, ги имаат зачувано инцизираните канелури само на катетите. Изгледа дека краиштата со хипотенузата биле скусени при поправање за мимбарот, или можеби како поткршени биле зарамнети, но сепак бил зачуван истиот агол. Нивните широки рабови ги реконструирав според широчината на првата плоча и наставувајќи ги една до друга ја добив височината на подот на лоѓата од 2,50 м., височина нормална за големиот простор на катедралата. Поголемиот дел од црните плочи взидани сега во основата на мимбарот ги реконструирав како оплатни камења во основата на амвонот.

Проблемот за широчината на декорираната лоѓа го решив врз претходната реконструкција на предното пано на амвонот со квадрифолиум. Ова предно пано било во некоја прилика, можеби за мимбарот,

скусено од страните така што им биле пресечени и опашките и крилјата на пауните и бордирата со витки. При реконструирањето на овие непостојни делови се доби пано со широчина од 150 см. За ова беше потребно да се размакнат двата дела од најгорниот корниз со медаљони, кои некогаш претставувале еден цел корниз, но биле скусени истовремено со предното пано. Според оваа основна широчина се поставени двојните колони со јазли исклесани монолитно со тесните плочи со пет правоаголници, и меѓу нив тесните плочи што се взидани најдолу во скалата на мимбарот. Над и под овие плочи се реконструирани корнизите, чии фрагменти стојат во една ниша во протезисот.

Северното пано е реконструирано со бордири коишто биле од три страни скусени, а според зачуваната четврта. Јужното пано е реконструирано и според цртеж на средиштето и според бордири како димензиите на северното. Поголемите, погоре взидани плочи се реконструирани без измени, бочно на издадениот преден дел на лоѓата.

Ако се разгледува прашањето за симетричноста кај амвонот воопшто ќе може да се констатира следното. Во конструкцијата и во декорацијата на лоѓата е проследена очевидна желба за симетрично диспонирање. Но во декоративните детали скулпторот не се држел строго за оваа замисла избегнувајќи ги тесните сфери на симетријата. Ова е особено видливо во слободно раздвижените ластари на паното со квадрифолиумот.

Концепцијата на изведувањето во сите делови покажува рутинираност и знаење до совршенство. Цртежот што бил првата етапа кон исполнувањето на изведбата, макар компилициран и збиен делува хармонично, воедначено и точно. Линијата и на фауната и на флората и на орнаментаријата е одмерено мека: нигде не може да се најде непотребно кршење или извиткување. Во таа смисла оваа пластика претставува напредок споредувајќи ја со онаа од XI и XII век. Според разновидноста на мотивите и совршенството на техниката оваа декоративна пластика сосем се доближува до рамништето на пластиката во иста техника во св. Марко во Венеција. А според развиениот регистар на варијетети, би можело да се констатира дека пластиката во св. Софија ја задминува истоветната декорација во св. Марко во Венеција. За ова можеби постои и објаснувачка причина. Декорацијата champlevé во св. Марко е од XII век, и е нормално што за сто и повеќе години се разраснало искуството во работењето во оваа техника, така што во св. Софија се сеќава повеќе слобода во одбирањето на мотивите и нивното интерпретирање. Во врска со ова треба да се подвлече, како значаен факт, дека вештиот скулптор успеал со умешно шрафирање, со подесување на контурите на перата и синусоиди да сугерира како пластично моделирани извесни делови од паунските тела, иако се тие сосем рамни. Стилската искусност треба да му се признае на скулпторот барем во таа смисла, што максимално ги развил и ги исползувал порано строго одредените изразни средства.

На крајот на ова разгледување може да се заклучи дека во средновековните држави и области на Југославија, амвонот од св. Софија е

единствен и последен по време објект изведен во техниката champlevé[22]). Инаку е сосема добро познат фактот дека nigellum ќе стане многу употребуваната смеса за заполнување фонот на дрвените резби во Македонија од XV век.

Принципот да се поместува декоративната пластика и на надворешни места на црквата осем на олтарната преграда, прифатен најшироко во западната романика и во Далмација и Рашка, не ѝ бил сосема туѓ и на византиската архитектура. Има знатен број споменици од X, XI или XII, XIII век во Византија, каде што декорирањето со пластика умерено ги ползува разновидните места на црквите. Во св. Лука, во св. Марко и во Хиландар овој принцип е оживотворуван порано, што во Македонија најдува свој израз дури во XIV век во св. Софија.

Први чекори во Македонија од ваква смисла се капителите од трибилоните во галеријата на ексонартексот од св. Софија. Бидејќи овие трибилони се во градежот на архипепископ Григориј, јасно е сосема дека се од 1317 година, но и техниката на скулптирањето на капителите на овие трибилони недвосмислено ги поврзува со амвонот. Двата капители од северниот трибилон се скулптирани и со мотиви од амвонот, сл. 16 и 17. Капителот од јужниот трибилон, сл. 18, има поинаков мотив, и макар што му е техниката на скулптирањето друга, тој сепак може да се смета за современ на северните капители поради местото на коешто е поставен и поради неговиот облик.

Принципот за декорирање на надворешните места се огледува и на колоните од партерот и галеријата на ексонартексот на архиепископ Григориј. Целината што овие колони ја чинат заедно со фасадата е неразлучива. Од тој аспект G. Millet[23]) ја оценува лоѓата како византиска а Б. Филов[24]) како романична. Односно, секако како повторување или модалитет на византиски или романичен прототип. Всушност и едниот и другиот научник имаат право, бидејќи и едниот и другиот можеле да најдат примери на вакви лоѓи и на византиски и на романични градби. Но моја задача сега беше од општиот изглед да ја одделам само материјата на колоните, неа да ја подвргнам на испитување и така добиените податоци да послужат за заклучок.

При испитувањето насочено во вој правец утврдив дека капителот на првата северна колонка во најсеверната трифора, сл. 19, има идентичен облик со капителите од амвонот: кружен пресек, незабележливо стеснување угоре и силно излегување на горните рабови надвор. Ист ваков капител има и јужната колона од крајната јужна трифора, сл. 20. Овие два капители не се декорирани како оние од амвонот, но идентичниот облик е достатна сведоџба за претпоставка, дека и едните и другите капители се дела од исти мајстори. Ова дотолку повеќе што

---

[22]) На северниот зид на Задарската каетдрала има фриз со nigellum (според T. G. Jackson, Dalmatia, the Quarnero and Istria with Cettigne, vol. III, Oxford 1887, I, p. 278; М. Васић, Архитектура и скулптура у Далмацији, Београд 1922, стр. 220).

[23]) G. Millet, L'école grecque dans l'architecture byzantine, Paris 1916, 177.

[24]) B. Filow, Die Altbulgarische Kunst, Bern 1919, p. 22.

е прифатливо една скулпторска група да ја изведувала целата порачка на архиепископ Григориј.

Испитувањето ја потврдува поранешната констатација дека кружните капители имаат свои аналогии во исламската уметност. Бездруго дека е ова прв пат кога може да се утврди исламскиот елемент



Сл. 16 — Капител од северниот трибилон на катот од ексонартексот во св. Софија во Охрид.

во декоративната пластика со егзактно и конкретно наспоредување. Сличните поранешни навестувања беа главно тврдења засновани врз интуитивни основи а помалку врз наспоредбена опсервација на реални компоненти. Според оваа положба досега само кај овој објект може да се зборува за утврдено исламско влијание. Таквото влијание веќе



Сл. 17 — Капител од северниот трибилон на катот од ексонартексот во св. Софија во Охрид.



Сл. 18 — Капител од јужниот трибилон на катот од ексонартексот во св. Софија во Охрид.

поодамна го има уочено Ch. Diehl[25]) на надвратникот од Хиландар и во пластиката од Пантанаса, и тоа во извесна мерка го објаснува патот на исламското влијание до амвонот на св. Софија, којшто не е осамен пример на Балканот во ова време.



Сл. 19 — Северниот капител од колонадата на катот од ексонартексот во св. Софија во Охрид.

Решеното прашање со претпоставка за единствената рака на изведувачот, дава натаму право да се помисли дека и едната и другата работа се можеби изведени во една кампања, можеби истата година, или една година порано или подоцна. Прашањето, пак, за времето кога се двете работи изведувани го разрешува годината во натписот со тули над галеријата на Григориевиот ексонартекс: Μωυσῆς... Γρηγόρ(ιος) Σκηνὴν ἐγείρας τὸν θεόγραφον νόμον ἔθνη τὸν Μυσῶν εκδιδάσκει πανσόφως ἐν ετε(ι) ςωκε ἀπὸ 'Αδὰμ[26]).

---

[25]) Ch. Diehl, o. c., p. 787.

[26]) И. Снѣгаровъ, История на Охридската архиепископия-патриаршия, София 1924, стр. 213.



Сл. 20 — Јужниот капител од колонадата на катот од ексонартексот во св. Софија во Охрид.

*Портални делови од неидентифициран споменик во Скопје*

Меѓу постарите објекти со надворешна декоративна пластика од првата половина на XIV век секако треба да се наредат фрагментите, сл. 21, 22, 23 и 24,[27]), што се најдени на неколку места во Скопје[28]). Пред да се пријде кон анализата на овие фрагменти треба да се прифати претпоставката дека сите тие можеби му припаѓале на еден од уништените средновековни споменици од Скопје, затоа што фрагментите биле најдувани сукцесивно во Скопје и секако не биле донесени од некој, далечен споменик.

[27]) Фрагментите, сл. 21, 22, 23, 24 и 26, прв ги објавил G. Millet 1919 година (G. Millet, L'ancien art serbe. . ., f. 169—172). Таква била положбата пред 1912 година, кога фрагментите биле сместени во Lycée turc (на турски Идадие — денешна Учителска школа). 1935 година Р. Грујик (Р. Грујић, Скопска Митрополија, Споменица српско-православног храма саборног свете Богородице у Скопљу, Скопље 1935, сл. 18) ја објавил фотографијата на зачуваните фрагменти. Тогаш, 23 години по првото фотографирање, најголемата плоча бр. 170 веќе била сета фрагментирана, и недостасувале делови, а од неа биле зачувани само помалите фрагменти означени на мојата фотографија со бр. 2, 3, 4, 5, 6 и 7. Од фрагментот бр. 169 на G. Millet, чија што фотографија ја објавил С. Радојчић 1941 година (С. Радојчић, Старине црквеног музеја у Скопљу, Скопље 1941, сл. стр. 16), бил откршен горниот дел. Бидејќи во

Р. Груиќ ги сметал фрагментите — односно малите фрагменти означени со бр. 2, 3, 4, 5, 6 и 7 — за делови од преградни плочи, несомнено мислејќи најмалку на две плочи, ако не и повеќе. Р. Груиќ, меѓутоа, немал никаква основа за вакво мислење, бидејќи сите шест фрагменти бр. 2, 3, 4, 5, 6 и 7 му припаѓаат на гоемиот фрагмент бр. 170, којшто го објавил G. Millet. Осем тоа Р. Груиќ грешел и во претпоставката дека се тоа воопшто фрагменти од преградни плочи, бидејќи на фотографијата на G. Millet се гледа јасно дека фрагментот бр. 169 е декориран и од лицевата и од бочната страна, и заради тоа оправдано се смета за оплата од портал што единствено би можел да биде.

Измерените димензии на најголемиот фрагмент бр. 170, пред докршувањето, односно кога го снимил G. Millet, одговараат само на портал а не на друго место. Бочната страна е декорирана и на фрагментот од Водениот пирг, сл. 25. Овој фрагмент несомено припаѓал кон местото на левиот долен агол од фрагментот бр. 170 од G. Millet, бидејќи е според прекинатиот мотив негово целинско продолжување. Според тоа, значи, и фрагментот бр. 170 бил сигурно портална оплата. По ова може да се претпостави дека и фрагментите бр. 171 и 172 ѝ припаѓале на порталната оплата, како што претпоставуваат и G. Millet и И. Н. Стојковиќ.

Бочните страни на фрагментите бр. 169 и 170 биле декорирани нискорељефно со трилисни палмети во срцолисти и ластари со полупалмети во малите меѓупростори; дел од една од тие палмети се гледа на аголот од фрагментот бр. 170, сл. 25. Лицевите страни на сите четири фрагменти се ново замислени. Рабовите на фрагментите започнуваат со низови од кругови со дупчиња среде (Kreis-Punktmuster). Овој нов декоративен елемент се јавува во македонската пластика прв и единствен пат овде. Инцизираните кругови и точки, што се сре-

---

периодот од 1919 до 1941 година не биле никако објавувани фотографиите на фрагментите 171 и 172 изгледа дека тие веќе бесповратно се изгубени и може да се смета дека не постојат. Денес 50 години подоцна од сите овие делови се зачувани само фрагментите означени на фотографијата со бр. 2, 3 и 7. Осем нив во Водениот пирг на Скопското Кале беше взидан и фрагментот, сл. 25. И. Н. Стојковиќ е неточно информирана ,кога на стр. 183 (И. Н. Стојковић, Прилог проучавању византиске скулптуре од 10 до 12 века из Македоније и Србије, Зборник радова САН XLIX, Визант. инст. 4, Београд 1956) тврди дека фрагментот бил взидан во „неодамна урнатиот таканаречен Воден пирг". Пиргот, се разбира, не е урнат и е во иста состојба каков што го знам од 1930 година. Но взиданиот фрагмент е изваден и однесен, негде околу 1959 година, без да може да се утврди поточно. Како вредно сакам да одбележам дека пролетта 1956 година, испитувајќи ги деловите на Скопското Кале (за подоцна објавениот труд К. Петров, Најстарите делови на Скопското Кале, Гласник на Институтот за национална историја, II, 1, Скопје 1958), открив во северното платно на Триаголниот пирг, во подоцната поправка под тенок слој малтер, фрагмент од плоча со бордира од срцолисти и палмети, кој можеби припаѓал на декоративната пластика на овој неидентифициран споменик.

[28]) Фактот дека е познато местото каде што биле чувани или взидани фрагментите не објаснува ништо за местото каде што претходно биле откопани или откриени. G. Millet на стр. 149 од својот труд само навестува за ова, велејќи дека овие фрагменти биле ископани пред неколку години, (односно пред 1912 година) но без да додаде на кое место.

каваат во пластиката на Рим[29]) и во доцната антика и ранохристијанскиот период[30]), имаат секако само вредност на дополнителен декоративен детаљ со секундарно значење. По овие рабови започнува декора-



Сл. 21 — Фрагмент од порталот на неидентифицираниот споменик од Скопје.

[29]) Мотивот „Kreis-Punktmuster" го има на две римски lucernae (O. Waldhauer, Die antiken Tonlampen, Kaiserliche Ermitage, St. Peterburg 1914, pl. 30, 291; H. Menzel, Antike Lampen, Mainz 1954, pl. 46, 17).

[30]) Мотивот „Kreis-Punktmuster" го има на една малоазиска ранохристијанска lucerna (H. Menzel, o. c., pl. 80, 12), и на една ранохристијанска бронзена lucerna (H. Menzel, o. c., pl. 92, 5). Истиот мотив е претставен и на две плочи од филдиш, една со претстава на нереиди (W. F. Volbach, Elfenbeinarbeiten der Spätantike und frühen Mittelalters, Mainz 1952, pl. 25, 75), и друга со коњаник (H. Peirce et R. Tyler, L'Art byzatin, Paris 1932—1934, II, pl. 155).

цијата на бордири со трилисни палмети во срцолисти на едната и синусоиден ластер со полупалмети на другата страна. На секој срцолист и на секој завој од ластарот е пупка. Бордирите според срцолистот и судејќи според ластарот и пупката потсеќаваат на декорацијата од столпчињата на св. Софија и Нерези, но овој факт не ќе може да биде употребен за датирање бидејќи тие детаљи уште повеќе потсеќаваат на нешто подоцниот јужен портал од Лесново.



Сл. 22 — Фрагмент од порталот на неидентифицираниот споменик од Скопје.

Кај фрагментот бр. 169 бордирата со срцолисти е поставена од лева страна а бордирата со синусоиден ластар од десната. Кај фрагментите бр. 170, 171 и 172 бордирите се поставени во обратен ред; тоа е бесомнено според диспозицијата на фрагментите како некогашни довратници во порталот. Според ова би можело да се претпостави, односно според бочно декорираните страни и распоредот на бордирите, дека фрагментот бр. 169 бил од левата и фрагментот бр. 170 заедно со фрагментите бр. 171 и 172 од десната страна на порталот.



Сл. 23 — Фрагмент од порталот на неидентифицираниот споменик од Скопје.



Сл. 24 — Фрагмент од порталот на неидентифицираниот споменик од Скопје.

Споменатите бордири ја оградуваат главната декорација од вертикални фризови поделени во квадратни полиња со тесни рабови со кругови и дупчиња. Во квадратите се поединечно изобразени животни, ретко по две, концепција блиска по идеја на Нерези, преку кој споменик се поврзува со еднаквите примери кај другите постари споменици.



Сл. 25 — Фрагмент од порталот на неидентифицраниот споменик од Скопје, откриен во Водениот пирг од Скопското кале.

Според конституцијата сите животни се неодредливи, дури и при добро познавањето на анималната анатомија, бидејќи имаат одлики на две или повеќе животни. Такви дипломорфни и полиморфни чудовишта можеле да бидат претставувани според Јовановата визија во Апокалипсата.

Во горниот квадрат на фрагментот бр. 169 е птица со паунски преден дел а со опашка и крила повеќе од орел. Птицата има глава свртена назад со спуштен клун во став како го чисти крилото, но ова е повеќе навестено отколку успешно претставено. Оваа епизода исполнета со пластични детали како што се доработените перја и вегетабилните

стилизации е сепак помалку уверлива од многу поедноставната но пореалната претстава на јужната плоча од Нерези. Вториот и третиот квадрат надолу го исполнуваат две животни со тела на леопарди или пантери, но бездруго од апокалиптичен вид. Нивната одлика не се само долгите опашки, чии краеви се разлистуваат во палметни стилизации, ами повеќе чудно и гротескно извиените грбови и вратови. Оваа последна одлика е очигледно засилена кај животното во четвртиот најдолен квадрат.

Животното од првиот најгорен квадрат на фрагментот бр. 170 има осем споменатите и друга одлика која се забележува: невообичаена пропорција меѓу телото и малата глава. Иста ваква мала глава има и животното од вториот квадрат, коешто во борба со големата змија ја гризе змијата за врат, како што прави и змијата со него. Третиот квадрат е исполнет со едно, колку неочекувано толку и неповторено во друга декорација апокалиптично чудовиште. Од задниот дел на овој монструм, со змевска глава и крилја и грифонски нозе, се двојат две тела со змевски глави, творејќи сите заедно композициона арабеска. Животното во четвртиот квадрат е и по конституција и по движења доста блиско на животното од четвртиот квадрат на фрагментот бр. 169. Во делот од петтиот квадрат е на единствено место поставена вегетабилна стилизација.

Птицата од делот на првиот квадрат на фрагментот бр. 171 е и по идеја и по изведба блиска на птицата од првиот квадрат на фрагментот бр. 169. Но се забележува дека птицата во фрагментот бр. 171 има спуштено крило, та поради тоа може да се претпостави дека не е претставена во моментот кога си чисти крило. Во вториот квадрат се поставени две животни со телесна конституција која што се доближува до онаа на животните од првиот и вториот квадрат на фрагментот бр. 170. Двете животни се симетрично поставени со свртени грбови но афронтирани глави што заемно си ги гризат врвовите на опашките. Секое од овие животни по својот став вонредно живо потсеќава на разните лавови и други животни, така често интерпретирани во хералдиката на напреднатиот среден век и подоцна.

Во единствениот квадрат на фрагментот бр. 172 е претставен коњ раздвижен и поставен во дијагонала[31]). Одликата во претставата на овој коњ, неговиот остар долг јазик, е оној симбол на огнот и сумпорот со кој што уништува апокалиптичниот коњ[32]).

Во однос на стилскиот приод може да се констатира дека е стилизацијата на флористичките мотиви доста засилена, што во претставите на животните не би било забележливо, ако не беа подвитканите

[31]) Обичниот коњ е во христијанската иконографија симбол на животниот врвеж на христијанин кого на крајот го чека победа. Со ваква симболична содржина коњот е често претставуван долго време: од надгробните споменици на првите христијани и низ целиот среден век (M. A. Martigny, Dictionnaire des antiquites chretiennes, Paris 1877, p. 177). Инаку коњот е и апокалиптично животно (Откр. Јов. VI—2, 4, 8, IX—17, 19).

[32]) Во Апокалипсата е споменато чудовиште во облик на коњ којшто уништува со оган и сумпор од утробата (Откр. Јов. IX—17, 19).

опашки со разлистените краишта. Животните се уочливо контурирани, додека е кај повеќето изоставено додавањето на детали. Обидите на скулпторот да ги претстави сите животни во движечка функција и успеале а и претерале, бидејќи некои животни се интерпретирани во деформитет и став на гротеска. А така можеби тие делуваат и заради лонгитудиналната пропорционираност на некои делови на телата.

Во композицијата е очигледно дека скулпторот создал осамени епизоди и дека поради тоа целата декорација нема органска поврзаност. Инаку може да се претпостави дека во некои од уништените правоаголни полиња имало можеби и други животински фабули, како во вториот квадрат од фрагментот бр. 170. Останките од фрагментите позволуваат да се заклучи дека скулпторот не е раководен од симетричноста при диспонирањето на деталите. Овој принцип е уочлив во постојаното изменување на главната композициона линија во правоаголните полиња. Тоа, пак, открива автор кој бара слободни форми и линии во сакање да создаде разновиден и инвентивен свет на пластични претстави.

На прашањето за датирање на овие рељефи досега се обиделе да дадат одговор неколку научници. G. Millet смета дека овие фрагменти припаѓаат на XIV век. Во прилог на ова мислење G. Millet ја приведува тролачната арка на фрагментот бр. 173, сл. 26, најден заедно



Сл. 26 — Фрагмент од неидентификуваниот споменик од Скопје, според G. Millet.

со фрагментите 169—172[33]). G. Millet смета дека тролачниот облик, кој има пример и во Марков Манастир, јасно зборувал за времето од XIV век. Меѓутоа, јас сметам за потребно да додадам дека G. Millet превидел дека и стуко арката од Нерези е тролачна а временски далеку пред Марков Манастир и пред овој неидентификуван споменик. Тоа значи дека во Македонија постои тролачна арка и пред XIV век заради кое овој фактор не може никако да се земе во обзир за датирање на фрагментите. Стилскиот впечаток, меѓутоа, на G. Millet, според којшто фрагментите ги датира во XIV век го сметам за прифатлив. Мислењата

[33]) G. Millet, L'ancien art serbe. . ., f. 173.

на Р. Грујиќ и С. Радојчиќ за времето на скулптирањето на оваа декоративна пластика се движат кај XI—XII век.

Претпоставката на И. Н. Стојковиќ за датирањето на оваа пластика во XII век е објективно неприфатлива. И. Н. Стојковиќ вели дека покрај стилската анализа, против датирањето во XIV век донекаде зборува и околноста дека во Водениот пирг, кој се споменува уште во Милутиново време, бил најден взидан еден фрагмент. Меѓутоа, иако Водениот пирг се споменува во Милутиново време, што е инаку сосема добро познато, точно е дека никаде не се споменува дека е фрагментот взидан во Милутиново време, односно дека подоцна не се вршени поправки на Водениот пирг. При испитувањето на стварната положба утврдив дека фрагментот е вграден во Водениот пирг во масата на една голема поправка, чиј материјал има ист карактер каков што го има и материјалот од поправката во Триаголниот пирг. Кога точно се извршени овие поправки засега не може да се утврди, но достатно е и досега реченото поради кое присуството на фрагментот во Водениот пирг не може да се користи за датирање. Од друга страна ако би се прифатило датирањето на фрагментите заради други аргументи во XIV век, тогај би можело да се смета дека поправката на Водениот пирг е извршена по XIV век, штом е взидан фрагмент од декорација датирана во XIV век.

Сметам, инаку, дека и стилската анализа од И. Н. Стојковиќ, заснована само врз извесната еднаквост на стилизираните опашки кај животните од руските споменици од XII век е оскудна, недостатна и крајно несигурна основа за датирање. Порано во изложувањето ги истакнав разликите што ги двојат птиците во Нерези и во овие неидентифицирани фрагменти, што е очевидно при наспоредба, а што е решително овие споменици да ги раздели хронолошки а никако да ги поврзе, та заради тоа сметам дека е оваа паралела на И. Н. Стојковиќ неодржива. Пак порано на едно место, подвлеков дека постои идентичност меѓу бордирите на овие фрагменти и столпчињата од св. Софија и Нерези, но бидејќи такви бордири има и во VI и во IX век оваа аналогија не може да биде прворазредна основа за датирање.

Сега веќе можат да бидат средени и изложени запазувањата за особеностите на овие фрагменти, според кои можат да бидат датирани многу подоцна од олтарните прегради на св. Софија и Нерези, односно во XIV век, согласувајќи се со датирањето што го дал G. Millet.

Како важно кај овие фрагменти треба да биде уочено отсуството на декорација со карактеристичната трака со пресек m и плетерите. И бидејќи траката и плетерите се доминантни декоративни елементи во X, XI и XII век, не само во Македонија, ами и во повеќето современи споменици во Византија и во спомениците што и припаѓаат на византиската уметничка сфера, тоа ја зајакнува претпоставката дека овие фрагменти се помлади.

Има, натаму, уште една одлика којашто овие фрагменти ја носат а која ги определува како објекти помлади од св. Софија и Нерези. Тоа се правоаголните полиња. Овие правоаголни полиња, творени од двојна врвца или без неа, во Македонија имаат развиток со доста разлучиви фази. Во Стоби во VI век, со вакви бордирни полиња се украсени

доминантните средишни претстави. Во XII век овие правоаголници, како во Нерези, стануваат самостоен декоративен елемент. И уште подоцна, во XIV век, како на овие испитувани фрагменти, правоаголниците стануваат значаен и ценет мотив, којшто е дури опкружуван со бордири од други мотиви.

Постои уште една страна од развитокот на квадратните и правоаголните полиња, која оди во прилог на мислењето дека се овие фрагменти помлади од Нерези. Станува збор за мотивите што ги исполнуваат правоаголниците. Во Стоби правоаголниците од бордирата се исполнети со стилизирана вегетација. Во Нерези во тие правоаголници се покрај стилизациите од вегетација и симболи, поставени уште и животни. А кај овие фрагменти во напреднатиот развиток, ставени се само животни со ретки секундарни флорни стилизации. Според таквиот развитокот овие фрагменти се помлади од Нерези и можат да бидат датирани во XIV век.

Не треба секако да биде занемарен и фактот дека овде станува збор за делови од портална декорација којашто е објективно и обилна и раскошна, а познато е дека ниеден наш споменик од XI[34]), XII и XIII век нема таква упадлива декорација на надворешните делови, се до втората деценија на XIV век. Овој факт секако наведува на претпоставка дека времето кога настанала декорацијата на фрагментите треба да се бара некаде во првата поливина на XIV век. И токму овде е местото да се одбележи едно општо мислење на G. Millet[35]) за местата на кои византиските скулптори ја употребуваат декоративната пластика: „Ils emploient rarement la sculpture sur leurs façades. Ils en font un plus large usage à l'interieur. . .". Приоѓајќи кон расмотрување на сите делови на надворешна декорација а посебно на портали со став што го прифаќа мислењето на G. Millet, имав причина да претпоставам датирање на оваа портална декорација во XIV век.

Во прилог на ваква претпоставка зборува и еден мотивски елемент од несомнено значење. Тоа се претставите на чудовишта од Јовановата визија во Апокалипсата. Ѓ. Бошковиќ во иконографската анализа на Дечанската скулптура[36]) доста подробно се занимава со прашањето за влијанието на Апокалипсата врз западната скулптура, а преку неа и врз скулптурата на спомениците во Приморје и Рашка, поткрепувајќи ги ваквите свои тврдења со внушителен број примери и со мислењата на еминентните познавачи на ова прашање. За односот меѓу византиската уметност и Апокалипсата Ѓ. Бошковиќ заклучува поинаку. Тој вели: „Наспроти ова во Византија, се до XIV век, на учените црквени великодостојници им се чинеше Апокалипсата многу сомнителна. Со тоа може да се објасни нејзиното, речиси, потполно отсуство

---

[34]) Овде не ге земам во обзир скулптираниот портал од црквата св. Анаргири во Костур, според чии детали G. Millet ја доближува црквата временски до XI век (G. Millet, L'école. . ., p. 22). Еднакво датирање за св. Анаргири во XI—X век дава и Σ. Πελεκανίδις, Καστοριά, I, Θεσσαλονίκη T. 41/β.

[35]) G. Millet, L'ancien art serbe,. . ., p. 145.

[36]) В. Петковић и Ђ. Бошковић, Манастир Дечани, СКА I, Београд 1941, 159—164.

во византиската иконографија, во чии први споменици се јавува дури во XIV век". Секако дека овој заклучок ако може да биде прифатен за Византија, би можел да важи и за Македонија. А важењето на овој заклучок за Македонија има сериозни основи.

Имено, во Македонија со доста сигурност се датирани во XI и XII век олтарните прегради во св. Софија и во Нерези, а познато е дека во пластиката на овие прегради не е претставено ниедно апокалиптично чувовиште меѓу дванаесетте други домашни или диви животни. Ова отсуство не може да се смета како случајност ами како концепција која се темели на ортодоксните сфаќања во Византија и следствено и во Македонија, онакви сфаќања какви што ги објаснува Ѓ. Бошковиќ. И кога новите политички промени донесуваат други културни и уметничнички врски а низ нив и нови влијанија во XIV век, напуштањето на старите концепции и прифаќањето на нови позволува веќе во XIV век илустрирање на Апокалипсата во пластиката на македонските споменици, онака како што е случај и со Византија. И токму заради присуството на апокалиптичните животни во оваа пластика, овие фрагменти можат да бидат датирани во XIV век.

Ова јавување на нови иконографски елементи во декоративната пластика заслужува, поради својот значај, и едно правилно објаснување. Имено, тоа отворање на врати на разбирањето кое долго време било блиско и својствено на западната декоративна пластика, може и треба објективно да се оцени како западно влијание. Компонента што може да се категоризира како стилска вредност сврзана со романика, од споменици во иста политичко-државна целина, каде што се апокалиптичните монструми најчест мотив во декоративната пластика.

* * *

Со далеку поголема сигурност може да се следи редоследот на спомениците натаму, почнувајќи со манастирската црква

*св. Ѓорѓи во Старо Нагоричино*

Во почетокот на XIV век, 1317 година[37]), е изведено обновувањето на црквата св. Ѓорѓи во манастирот во Старо Нагоричино. При ова е потребно веднаш да се сврти вниманието на познатиот факт дека тогаш иако во друга политичко-државна целина, во Рашка а не во Византија, обновениот дел од спомеиикот ги манифестира архитектонските одлики на градбите во Византија од тоа време. Причините стојат во тесните политички, културни и уметнички врски меѓу рашкиот и византискиот двор, а можеби уште повеќе во присуството на живата византиска традиција во оваа област. Традиција којашто со мали прекини,

---

[37]) Кај Љ. Стојановић, Стари српски записи и натписи, Београд 1902, бр. 41, е запишан натписот врежан на камениот надвратник на западната врата създа сѧ... въ лѣто ·ѕ(·ѿ·)и·к·и·д· во бр. 51 запишан е натписот внатре во храмот създа се и съвръшн .. въ лѣто ·ѕ·ѡ·к·ѕ·

речиси, цел милениум ги задлабочувала своите уметнички корени, и којашто само формално ја загубила својата државно-политичка основа дваесетина години пред обновувањето на оваа црква.

Но и покрај овие основни задржани услови, декоративната пластика во Старо Нагоричино прави видлив пресврт во изборот на местата на декорирањето, во деталите и во квалитетот. Пред се, основниот стремеж, кој произлегува од изменетата диспозиција на живописот во црквите од XIV век овде најдува свој израз. Имено, поради поставувањето на поголеми икони на олтарната преграда, обичната секогаш орнаментална или често симболична пластика, не можеше да отстои пред ширењето на уметнички издржаната, а религиозно далеку поважната вредност на иконите. И заради овие причини, декоративната пластика на олтарната преграда беше понегде по обем децимирана а по квалитет спуштена под нивото на уметничкото изискување; под изискувањето што беше формирано врз критериумот на уметнички разраснатиот живопис.

Израз на преориентацијата и пресвртот во внатрешното декорирање во Старо Нагоричино се капителите над двете колони, северно и јужно од дверите на олтарната преграда. Овде започнува, макар што може да се оцени како недостатно зналечки, да му се свртува внимание и на другите внатрешни места за декорирање. Тоа се капителите над колоните на кои се опира покривната тежина на нартексот. Оваа преориентација, натаму, донесува новини и во декорирањето на фасадата, и тогаш кога тоа нема врска со конструктивната цел. Треба на ова место да се одбележи, дека и во св. Софија од XI век и во Нерези (значи пред 270 и 160 години) има декоративна пластика како мено или бифорна колонка, но нивниот функционален значај е оној фактор што ги поставува на тие места. Во Старо Нагоричино не е таков случај. Ако тука навистина имаше потреба од функционална колонка во западната бифора, таквата колонка можеше да биде поставена недекорирана како на некои места во св. Софија во XI век или во Нерези. Декорирана колонка, пак, како во Старо Нагоричино можеше да се постави само во XIV век, додавајќи како доста значајно, дека оваа скромна пластика е поставена токму на западната фасада, каде што требаше да добие свое место покрај превосходната бихромија на обилната керамодекорација. Може да се рече дека оваа пластика и не си изборила големо место, бидејќи најчесто при поручувањата останала незабележана. Но за ова разгледување е битно дека естетската концепција на нарачувачот, а секако и на изведувачот, застапува мисла дека пластиката е уметничка форма што треба да биде гледана однадвор.

Голем број учени во помали или поголеми трудови ја проучувале историјата, архитектурата или живописот на св. Ѓорѓи во Старо Нагоричино, но малку од нив нашле по два три збора за да ја споменат олтарната преграда, пропуштајќи ја другата декорација, или ретко спомнувајќи ја другата пластика за да ја остават неспомената првата[38]).

---

[38]) Н. П. Кондаковъ, Македония..., стр. 199, сл. 134; G. Millet, L'ancien art serbe,..., f. 161, 162; П. Поповић, Прилог за студију старе српске црквене архитектуре,

Можеби е ова сторено вака, сметајќи дека пластиката и не заслужува особено внимание како уметничка форма, која е не само подредена ами и незабележлива крај превосходната архитектура и живопис, кои што се објективно во состојба да го претстават и споменикот и уметничките разбирања на тоа време. Но и пластиката во Старо Нагоричино го илустрира развитокот на декорацијата и има свое место во споменикот.

Од олтарната преграда само капителите од колонките северно и јужно од дверите се скулптирани. Колонките со квадратен пресек, кој угоре преминува во октогонален, завршуваат со анулус кој како кружна плоча со рондиран профил силно излегува надвор; еден облик што се среќава особено во романичната уметност[39]). Кубичните капители имаат ехинуси со незабележливо отстапување кон пирамидални. Олеандровиот лист[40]) што е исклесан на аглите на северниот капител, сл. 27, не е претставен во цела должина, ами само со горните четири петини, иако ја зафаќа притоа целата височина на ехинусот. Трилисната палмета на западната и јужната страна на фасциес има неправилен цртеж и е доста грубо исклесана како олеандровите лисја и абакусот со три торуси и два трохилуси.

Јужниот капител е поедноставен, сл. 28. Тој има на аглите и на фасциес по еден олеандров лист, со абакус идентичен како кај северниот капител. Но над јужниот капител е додадена една малку потесна плоча како скамилум. Тоа е секако сторено за израмнување на височината до космитисот, бидејќи целата димензија на колонката и капителот била недобро измерена и не достигала до космитисот. Неколкустапалната профилација на космитисот — со форми: плочи, торуси и трохилуси — ќе се повтори во ист распоред и димензии и кај потпрозорниот корниз на западната бифора.

Потребно е веднаш да се приспомни, дека изведувачот на живописот знаел каква разновидна и естетски измерена треба да биде декорацијата на олтарната преграда, и тоа го сторил во живопис. Но скулпторот работел според други узори и заради тоа капителите не се ускла-

---

Старинар I, Београд 1923, стр. 105; Ђ. Бошковић, Архитектонски извештај, Гласник СНД XI, Скопље 1932, стр. 219; Н. Мавродиновъ, Археологични и художествено-исторични изследвания изъ Македония, Македонски преглед, XIII, 2, София 1942, стр. 11; Ђ. Бошковић, Основни средњебековне архитектуре, Београд 1947, стр. 102; В. Петковић, Преглед црквених споменика кроз повесницу српскога народа, Београд 1950, 206.

[39]) На сличен начин се силно излезени надвор анулусите на колонките од олтарната преграда во капелата св. Мартин над Porta Aurea во Сплит (Ć. Iveković, Gradjevinski i umetnički spomenici Dalmacije, Beograd 1928, III, таб. 18). Силно излезен анулус има и на секоја од многубројните колони во криптата на романичната катедрала во Gurk од 1174 година, во Австрија. Многу нагласен анулус — тордиран — има на друга колона од централниот кораб на истата црква и од нартексот (H. Kiehl, Der Dom zu Gurk, Leipzig s. a., f. 21, 35, 48).

[40]) Аналогии со олеандрови лисја тешко можат да се најдат, а и ретките такви како од атинскиот капител од II или I век п. н. е. (E. und R. Wurz, Die Entstehung der Säulenbasen des Altertums unter Berücksichtigung verwandter Kapitele, Heidelberg 1925, f. 297) се временски многу оддалечени и не можат да служат за узор. Инаку вака големи лисја имаат и капителите од олтарната преграда во капелата св. Мартин во Сплит.

дуваат ни според општиот естетски впечаток, ни според деталите со фингираните во живопис делови на олтарната преграда.

Другите декорирани објекти, капителите на двете колони од нартексот, не се еднакви. Нешто повеќе е декориран капителот од јужната страна, сл. 29, којшто има навестен анулус и во иста мерка сигнирани јонски волути, без ехинус кима и меѓуволутен фасциес. Капителот нема абакус и од истиот блок е продолжен пирамидален грубо делкан и недекориран импост капител.

Колонката во западната бифора, сл. 30, чини јасна целина со допрозорниците што



Сл. 28 — Јужниот капител од олтарната преграда во св. Ѓорѓи во Старо Нагоричино.



Сл. 27 — Северниот капител од олтарната преграда во св. Ѓорѓи во Старо Нагоричино.

имаат еднаква профилација, со три торуси и два трохилуси долу и горе, како и базата и капителот од колонката, и како абакусите од капителите на олтарната преграда. Јазелот со кој е врзана средината на двојната колонка се разликува од јазелот на амвонот во св. Софија само по тоа што е свртен нашир. Може да се претпостави дека овој релефен јазел ќе укаже свое влијание во подоцната македонска декоративна пластика.

Колку наизглед сиромашна, оваа декоративна пластика има неколку одлики што треба да бидат уочени, токму заради тоа што постојат и при стварната оскудност на висока општа

вредност. Тоа е во прв ред реалната претстава на олеандров лист, претстава којашто е реална наспроти занаетската недораснатост на скулпторот. А натаму фактот дека наспроти видливата примитивна концепција и елементарна почетничка изведба, коменоклесарот ја сеќавал потребата да избегне од стереотипната схема, постигајќи го тоа во различноста на двата капители.



Сл. 29 - Јужниот капител од наосот во св. Ѓорѓи во Старо Нагоричино.

Вредноста на уметничките квалитети на живописот е секако вон од сомневање, и таа кај нас и по значај и по проученост зазема едно од предните места. Затоа беше потребно да се проучи односот меѓу сликаната и скулптираната декорација. Испитувањето утврди дека во живописот има неколку бордири исполнети со прецизни палмети, срцолисти и рустикални астрагали[41]), како и капители со потполна конструкција, макар што им е на декорацијата свртено помало внимание[42]). Но тие облици ги нема во пластиката, осем еден исклучок кај капителот во сцената св. Ѓорѓи и царицата Александра пред Диоклецијана[43]), којшто му е близок на скулптирањето.

---

[41]) П. Поповић и В. Петковић, Нагоричино, Псача, Каленић, СКА, Београд 1933, таб. XXXI, XXXII, XXXIII, XVI, XXIV, XIX.

[42]) Такви капители се во сцените од живстите на Христос и св. Ѓорѓи (П. Поповић, В. Петковић, Нагоричино, Псача, Каленић. . ., таб. XIV, XV, XVII, XVIII, XXIV, XXVI и XXVIII; V. Petković, La peinture serbe du moyen âge, Beograd 1930, f. 40, 42 43a.

[43]) П. Поповић и В. Петковић, Нагоричино, Псача, Каленић, таб. XXVII.

Проблемот за датирање на декоративната пластика, иако не исцрпно и во потполност, заинтересирал двајца учени. Првиот од нив Ѓ. Бошковиќ се обидува да ја определи колонката од западната бифора



Сл. 30 — Колонка од западната бифора во св. Ѓорѓи во Старо Нагоричино.

како остаток од старата црква[44]), односно од XI век, а олтарната преграда да ја датира во XIV век[45]). За датирањето на олтарната преграда во XIV век Ѓ. Бошковиќ изразува апсолутно тврдење, потпрено на стилските одлики на преградата, според кои таа не може да и припаѓа на првобитната црква. Ваквото тврдење, по испитувањата што ги направив во стилски однос, го сметам за прифатливо и најблиско до вистинската хронологија. За колонката од бифората, меѓутоа, Ѓ. Бошковиќ нема аргументи, и заради тоа сметам дека неговото тврдење треба да биде подложено на ревидирање.

Веќе порано беше подвлечен фактот дека надворешната декоративна пластика на македонските споменици пред XIV век е толку ретка, што поставувањето на ваква декорирана колонка на фасадата би претставувало вистински редок исклучок. Осем тоа за временско одредување на колонката е од значење и нејзината врска со олтарната преграда. И базата и капителот од бифорната колонка, како и базите и капителите од допрозорниците, имаат профилација од три торуси и два трохилуси, еднакво како абакусите на двата капители од олтарната преграда. Не помало значење за разрешување на прашањето за врската има и профилацијата на потпрозорниот корниз еднаков како на олтарниот космитис. Треба да се додаде само дека е корнизот поставен опаку. Оваа очевидна идентичност на детали во пластиката на ист споменик несомнено ја потврдува врската и едновременоста на олтарната преграда и бифората. И бидејќи Ѓ. Бошковиќ смета, што е сосема прифатливо, дека е олтарната преграда од XIV век, овие врски ја затврдуваат претпоставката дека е и бифората од XIV век. Долтолку повеќе што е бифората токму во онаа поправка изведена во XIV век.

Две години по првото тврдење дека е олтарната преграда од XIV век, Ѓ. Бошковиќ[46]) пишува дека изгледа оти олтарната преграда е од постарата црква. Но овој пат Ѓ. Бошковиќ не предложува за ваквото пишување никакви аргументи и објаснување за оваа нова претпоставка. Јас сметам дека по сето ова и вака створената положба една анализа сама се наметнува, за да се изјасни во потполност ова прашање. На зградата е јасно видливо дека бифората е вградена во горниот дел што е поправан од Милутин. Следејќи ја ваквата мисла бездруго се доаѓа до доста прифатлив заклучок дека тој горен дел треба да бил пред Милутиново време уништен. Во која мерка бил уништен покривот и колку долго време била целата внатрешност на нартексот и наосот изложена на запустување не е познато, но секако дека запустувањето имало лоши последнци за зградата а уште повеќе за камената декора-

---

[44]) G. Bošković, Deux églises de Milutin, Staro Nagoričino et Gračanica, L'art byzantin chez les Slaves, Paris 1930, 204. Дословно стои: „Pourtant on utilisa les restes de la décoration de l'ancienne église. Ainsi que les autres fenêtres sont décorées surtout avec la céramique, la fenêtre geminée de l'Ouest est tout à fait différente; sa colonette est formée par huit boudins verticaux s'enlaçant au mileu en un noeud".

[45]) G. Bošković, Deux églises..., p. 206; таму вели дословно: „L'iconostasse, absolument authentique,... par son style, il n'appartient pas à l'église primitive, mais bien à celle de Milutin".

[46]) Ђ. Бошковић, Архитектонски извештаји..., стр. 219.

ција. Заради тоа е сосема разбирливо што се уништени и скалите во југозападниот агол на црквата. И кога се гледа во светлината на стварните факти, дека и во зачуваната црква св. Софија во Охрид и во зачуваната црква во Нерези, не биле во целост зачувани олтарните прегради и другата декоративна пластика, тогаш би требало да се запраша дали има веројатност да се зачувала потполно негибната декоративната пластика во една разурната и запустена црква, од XI век до почетокот на XIV век, како што е св. Ѓорѓи во Старо Нагоричино. Објективно согледувајќи ги околностите ваква веројатност има малку изгледи и затоа сметам дека првата претпоставка на Г. Бошковиќ, во прилог на XIV век е прифатлива, дотолку повеќе што и другите стилски индикации одат во прилог на ваквo датирање.

Мислењето на В. Петковиќ[47]), дека во црквата е зачуван првобитниот зидан иконостас, не е јасно бидејќи е неизвесно на кое време се однесува. Имено, во некои цркви се поставени подоцни дрвени иконостаси и вообичаено е иконостасот што е постар од дрвениот да се смета за првобитен. Во овој случај кај В. Петковиќ терминот првобитен не одредува да ли се однесува за XI или XIV век.

Во прилог на датирањето на пластиката во XIV век оди уште една индикација. Несомнена е вистинската вредност на старата архитектурна елевација за чие изведување е употребен скап делкан камен[48]). Заради тоа може да се претпостави дека во ваква црква би требало да биде изработена далеку побогата и поразновидна олтарна преграда отколку што е оваа сегашната со малку елементи. А ако и натаму би се стоело на становиштето дека е оваа олтарна преграда изработена во XI век, тогаш таа бездруго би требала да носи барем некои од одликите на пластиката од XI век. Меѓутоа, оваа декоративна пластика ни по концепција ни по детали не се доближува кон карактеристиките на постарата декорација, а е напротив сосема далеку.

Поширокото наспоредување со спомениците од блиските земји покажува, дека во XIV век и во Цариград и во Солун и во Грција има веќе споменици кај кои е значењето на пластиката на олтарните прегради нешто намалено. Одејќи по тој мисловен пат, ова редуцирање на пластиката на олтарната преграда во Старо Нагоричино треба да се сфати како едно ново разбирање кое ја зафаќа не само Византија туку и областите чии уметности гравитираат кон неа. А од друга страна со изведувањето на декоративната пластика и на други места во црквата а особено на фасадата, Старо Нагоричино се поврзува истовремено со разбирањата што длабоко навлеге во уметноста на Далмација, Зета и Рашка.

* * *

Надворешната декоративна пластика на спомениците во Македонија продира постепено во исто време кога, како веќе што споменав,

---

[47]) В. Петковић, Преглед. . ., стр. 204.

[48]) П. Поповић, Старо Нагоричино, Псача, Каленић,. . ., стр. 2 смета дека техничката обработка на обновената зграда заостанува многу зад обработката на првобитната градба, бидејќи сѐ на стариот дел било направено попрецизно и подобро.

сеуште се изведува внатрешна декоративна пластика во редуциран обем. Како што беше случај со св. Ѓорѓи во Старо Нагоричино, внатрешна декоративна пластика има на олтарната преграда и во

*св. Атанасиј во Лешок*

За манастирската црква св. Атанасиј во Лешок, поточно за нејзината историографија, покажале интерес доста учени. Меѓутоа, во архитектурата, декоративната пластика и живописот не можеле да бидат направени испитувања, поради тоа што црквата била неоткопана. Таа задача ја обавил Р. Груиќ[49]). Врз основа на неговите проучувања пластиката е спомената и подоцна[50]).

Бидејќи декоративната пластика во св. Атанасиј во Лешок претставува стилски доста издвоен пример во македонската пластика, и дури во македонската уметност, потребно е да се утврди нејзиното право место меѓу другата пластика и да се оцени вредноста, како сд аспект на влијанијата што можела да ги апсорбира, така и од гледиште на дифузираните одрази. За оваа цел би било потребно, според моја оцена, најнапред да се објаснат обидите за датирање на градењето на црквата, и тоа најповеќе заради околноста што тоа не е утврдено, а е од несомнено значење за стилските врски на пластиката.

Првиот проучувач Р. Груиќ не дал одделно мислење за датирање на црквата. Тој тоа не го сторил ни во некоја јасна хипотеза, задоволувајќи се само со една сугестивна конструкција земена од натписот на саркофагот на епископ Јоаникиј: „. . .в дни краља Милутина. . ."[51]).

Во резимето, каде што авторот никако не можел да одмине да одбележи извесна хронологија, тој дал едно релативно широко и резервирано датирање за првата половина на XIV век[52]). Но авторот при разгледувањето на деталите се впуштил во еден посреден заклучок кој за ова прашање не е без значење. Имено ,авторот тврди дека камената олтарната преграда на црквата св. Атанасиј е од типот на средновековните иконостаси во Пеќ и Дечани[53]). Разбирливо дека за ваквиот заклучок може да постои само едно дедуктивно толкување. За да може олтарната преграда од св. Атанасиј да му припаѓа на типот на Дечани треба да е несомнено помлада од Дечани, односно изработена подоцна, инаку односот на припаѓање на тип би можел да биде само обратен. Тоа значи дека според Р. Груиќ св. Атанасиј би можел да се датира по 1335 година, кога фра Вит наполно го завршил Дечани.

Всушност олтарната преграда во св. Атанасиј е само блиска според конструкцијата со олтарните прегради од XIV век воопшто, на кои секако им припаѓа и Дечани и сите други од XIV век. Инаку според

---

[49]) Р. Груић, Полошко-тетовска епархија и манастир Лешак, Гласник СНД XII, Скопље 1933; за пластиката на олтарната преграда и розетата, 58, 60.
[50]) Ђ. Бошковић, Основи. . ., стр. 102, 103.
[51]) Р. Грујић. Полошко-тетовска епархија. . ., стр. 54.
[52]) Ibidem, стр. 77.
[53]) Ibidem, стр. 60.

деталите на декорацијата олтарната преграда во св. Атанасиј не припаѓа на типот на Дечани затоа што содржи и такви декоративни детали какви што не можат да се најдат во Дечани. Во црквата, осем тоа, има и други скулптирани елементи што немаат узори ни во Дечани ни во другите цркви од рашката стилска група што му прэтходат на Дечани.

Трэба да се приспомни уште дека натписот на саркофагот: „... **азь еромонаахъ антиние... начехь си храмь зидати... вь дни кралїа милутина и втораго кр(а)лїа с(ы)на моу ст(е)фана и трэтїего кр(а)лїа с(ы)на моу д(у)ш(ан)ю...**" сочи кон датирање и нешто подоцна. Претпоставка којашто би се темелела само на текстот од натписот, би можела да биде дека црквата треба да била соградена меѓу 1320 и 1331 година. Ова мислење засновано врз логичното сопоставување на историските настани, ќе биде во натамошното разгледување потврдено и од резултатите на мотивската и стилската анализа, којашто во овој случај егзактно може да ги измери позитивните компоненти.

Олтарната преграда заедно со целата разурната зграда била откопана 1927 година. Откопувањето не било стручно, но пет години подоцна Р. Грујиќ дал стручен приказ на резултатите. Околноста што биле пронајдени доста фрагменти од олтарната преграда му овозможила на Р. Груиќ да направи една реконструкција[54]), којашто има видни недостатоци што останале неисправени цели 29 години.

Еден меѓу првите и секако најважен недостаток е дека Р. Груиќ, наспроти фактот што нашол во црквата 4 цели капители, и нив ги објавил на сл. 21 во својата статија, во реконструкцијата поставил само три цели капители. Р. Груиќ, натаму, поставил во својата реконструкција, на крајното северно и јужно столпче полукапители, какви што воопшто не постоеле во црквата и какви што не се откриени и не се објавени. Во својата реконструкција Р. Груиќ отишол и понатаму во неразбирливи разработувања. За да ги направи споменатите полукапители, тој — необјасниво зошто — го преполовил првиот капител, сл. 31 од мојата подоцнешна реконструкција. Откако направил вакво нестварно реконструирање на капителите во полукапители, Р. Груиќ се нашол пред проблем да постави и пет столпчиња — односно три цели и две полустолпчиња — и тој такви внесол во својата реконструкција, иако биле откриени само три од четирите столпчиња. Одејќи во својата реконструкција удолу Р. Груиќ поставил под трите столпчиња и двете полустолпчиња и три бази и две полубази. Стварната положба, меѓутоа, била поинаква: најдени биле само 4 бази, што сосема одговара и на бројот на капителите и секако на бројот на столпчињата. Полубази воопшто не биле најдени во црквата, како што не биле откриени ни полукапители. Четирите бази што биле најдени, имаат облик којшто се разликува од оној што им го дава Р. Груиќ во реконструкцијата: тие имаат едноставни линии, без разновидно развиена профилација.

---

[54]) Ibidem, сл. 19.


РЕКОНСТРУКЦИЈА НА ОЛТАРНАТА ПРЕГРАДА ВО СВ. АТАНАСИЈ-ЛЕШОК
0
2 m

Сл. 31

Р. Груиќ, понатаму, направил необјасниви изменувања на некои димензии, што имало одраз и на целиот изглед на олтарната преграда. Имено, во реконструкцијата а и на стр. 28 во статијата на Р. Груиќ, должината на столпчињата изнесува 140 см. Стварната измерена должина на столпчињата, меѓутоа, изнесува 99,102 и 100 см. Од друга страна вистинската височина на столпчињата заедно со стилобатот базите и капителите изнесува 147 см., височина којашто не позволува поставување на космитис. Р. Груиќ конструирајќи имагинарна височина од 180 см., поставил во својата реконструкција и космитис. Меѓутоа, поставувањето на космитис на стварната височина на олтарната преграда, односно на капителите од 147 см. е невозможно бидејќи космитисот на таква височина би бил пречка за врвење. Од друга страна невозможна е реконструкцијата на космитис заради тоа што не можат да се најдат траги од зацврстувањето на космитисот на абакусите од капителите, што би укажувало за неговото постоење. И на крајот секако е од значење фактот дека при откопувањето не е најден никаков фрагмент од космитис.

Во мојата реконструкција, сл. 31, се употребени двата стилобати што постојат, четирите бази, четирите капители и трите столпчиња. Од трите столпчиња едното е од дверите а другото недостасува. Во мојата реконструкција се изоставени плочите од интерколумниите, бидејќи не се најдени делови од нив, а нема ни траги од нивното зацврстување ни во столпчињата ни во базите ни во стилобатите. Можеби има можност да се претпостави само дека во интерколумниите биле зацврстени завеси, за да се оддели светилиштето од другиот дел на наосот. Четирите капители, оние што и во 1927 година биле најдени, се поставени над четири столпчиња. Космитисот е изоставен бидејќи за таков во реконструкцијата не постојат функционални услови.

Во натамошниот текст на својот труд, Р. Груиќ сосема бегло споменал дел од скулптираните детали на четирите агли на капителите и базата, понекогаш давајќи им погрешно име, или неточно претставувајќи ги на реконструкцијата. Пред да пристапам кон нивното објаснување и анализа, ќе го свртам вниманието на колонките. Во овие колонки токму може добро да се проследи видливата метаморфоза низ која поминува олтарната преграда во времето на црквата св. Атанасиј. Имено, и малку порано како во Старо Нагоричино, колку да е материјалот поскромен а изведувањето попримитивно, скулпторот познавајќи ја старата византиска традиција зачувана во Св. софија и Нерези, се држи за неа и го одделува долниот тетрагонален дел од горниот октогонален дел на колонките. Лешочкиот скулптор, меѓутоа, ги конструирал целите столпчиња, од стопите до капителите, со воедначен квадратен пресек. Ова е достатно сигурен знак дека на столпчињата им е одземена декоративната улога, што порано ја имале со скулптирани детали. Овој случај прв кај македонските олтарни прегради може да се објасни како еден од степените во развитокот на олтарните прегради во Македонија, во смисла на постепено редуцирање на декорацијата на плочите и столпчињата.

Сите бази од преградата имаат еднаква конструкција осем третата што има скулптиран ехинус. Скулптираната глава на овен, на северозападниот агол на базата, сл. 32, е помала од другата слична на еден



Сл. 32 — Глава на овен на северозападната страна на третата база од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.

од капителите. Скулптирана овнешка глава е мотив што се среќава и во римската[55]) и во рановизантиската пластика[56]). Овој декоративен мотив не најдува примена во декоративната пластика на подоцна Византија и во други македонски споменици, но затоа го има во романичните споменици[57]). Подоцна од св. Атанасиј овој мотив е изобразен во Дечани[58]). Симболичната вредност на претставата на овнешка глава е објаснета во литературата[59]). Мотивот што Р. Груиќ го прикажал во реконструкцијата на југозападниот агол на базата, како капак од школка,

[55]) Овнешка глава е мотив во бордирната декорација на една римска надгробна плоча од територијата на Скупи (сега во Лапидариумот во Скопје).

[56]) Овнешка глава е мотив на еден капитал од VI век во Лавра, и на друг еден капител во Каирскиот музеј од V век (O. M. Dalton, Byzantine art. . . f. 103, 18).

[57]) Овнешка глава е мотив на една колонетна стопа од порталот на црквата С. Амброѓо во Милано (G. Dehio-G. Bezold, Die kirchliche Baukunst des Abendlandes, 1—7, I, VIII, Stuttgart 1884—1901, pl. 302) и во Сан Челсо во Милано (M. A. Martigny, Dictionnaire..., p. 99).

[58]) Во Дечани на порталната консола и на капителот од колонката на јужната бифора има мотив овнешка глава (В. Петковић и Ђ. Бошковић, Дечани . . , таб. XXXVI и XLIII).

[59]) Симболиката на овенот се разликува од онаа на јагнето. Овенот е симбол на апостолите (Јов. XXI—16, 17), или на Христос што води кон заливот на спасението, или на Христот што го уништува демонот и непријателот (in te inimicos nostros ventilabimus cornu) ( псалм XLIII—7), (M. A. Martigny, Dictionnaire..., p. 98, 99).

тоа е всушност акантусов лист со малку заоблени врвови, како западните претстави на типичен acanthus mollis, овде прилегнат околу аголот и свртен наопаку[60]), сл. 33. На југоисточниот агол е скулптиран срцолист со палмета, во поголемиот дел фрагментиран, сл. 34, додека скулптираниот детаљ од североисточниот агол е сосема уништен.



Сл. 33 — Acauthus mollis на југозападната страна на третата база од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 34 — Фрагментиран срцолист на југоисточната страна на третата база од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.

---

[60]) Наопаку свртен и завиткан акантус има во чешките споменици од романи-



Сл. 35 — Глава на човек на северозападната страна на првиот северен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 36 — Глава на човек со капа на југозападната страна на првиот северен капител од олтарната преграда од св. Атанаисј во Лешок.

Ова е прв случај во македонската декоративна пластика да се скулптира база од столпче со одбрани детали, и дури од внатрешната страна, случај којшто ќе се повтори малку подоцна уште еднаш, макар и далеку поскромно. Аналогии за ваквото декорирање на базите можат да се најдат и во пластиката на спомениците од европската романика[61]).

Сите капители се клесани од одделен блок жолтникав оникс, од каков што материјал се и трите столпчиња, четирите бази и двата стилобати[62]). Нивната конструкција е еднаква: ехинус со скулптирани агли и абакус.

Според редот во мојата реконструкција првиот северен капител ги има следниве скулптирани детали. На северозападниот агол е скулптирана глава на млад човек, со монголоидни образи и сериозно стегната уста, сл. 35. Човекот што е на југозападниот агол, со слични монголоидни образи и капа, сл. 36, е веќе претставен на сл. 20 во трудот на Р. Груиќ. На југоисточниот агол е глава на вол, со прилегнати рогови, нагласени очи со оловни црнки и со фиксирани носници, уши и уста, сл. 37; мотив каков што може да се најде изобразуван од времето на антиката до рана Византија[63]). Школката, сл. 38, скулптирана на североисточниот агол на капителот, којашто Р. Груиќ ја сметал за палмета стилизирана во облик на школка, а во реконструкцијата ја претставил како палмета, е пак мотив којшто се среќава во римските и во романичните споменици[64]).

---

ката (G. Dehio-G. Bezold, K. B. A. Die kirchliche Baukunst des Abendlandes, 1—7, I—VIII, Stuttgart 1884—1901, pl. 3022). Тој мотив го имаат и далматинските споменици, од каде што поминува и во рашките споменици (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани. . ., на три капители од олтарната преграда, таб. LXVII, на два капители од олтарната преграда на протезисот, таб. LXVIII, на капителот од олтарната преграда во капелата св. Димитри, таб. LXX, на столбецот на часната трпеза, таб. LXXI и на други капители внатре, таб. LVIII. Надвор го има на консолите од аркадните фризови, таб. LVI.

[61]) Стопата од колонетната рамка на западниот портал на црквата С. Амброѓо во Милано има овнешка глава. Во Вестфалските споменици има често положени акантусови лисја во аглите на стопите, а во чешките романични споменици завиткани акантуси (G. Dehio-G. B., o. c., pl. 302).

[62]) Во својата статија Р. Груић тврди дека столпчињата имаат светлосива боја.

[63]) Во светилиштето на Делос во Портикот на воловите има воловски протоми наместо капители (P. Ducati, L'arte classica, Torino 1948, f. 594). Воловските черепи (bucranii) ја декорираат Ara pacis augustae (E. Strong, La scultura romana da Augusto a Costantino, Firenze 1923, f. 25). Симболиката на волот во христијанството е поврзана со евангелистот Лука а и со Христос: „Immolatus ut vitulus; vitulus moriendo", (H. Detzel, Christliche Ikonographie, Freiburg im Breisgau 1894, p. 35).

[64]) Овој мотив романичните споменици можеле да го наследат и од римски споменици каде што се среќава. Споменувам неколку такви примери. Школка има на еден римски конвексен корниз донесен од Мири кај Каштел Стари во Археолошкиот музеј во Сплит (бр. 403—Е). На една римска надгробна плоча донесена од Салона во Археолошкиот музеј во Сплит (бр. 4195-а) е изобразена школка како ваза за жртвена крв (Bulletino di archeologia e storia dalmata, XXXIX, 103 p.). Во Археолошкиот музеј во Сплит има обетки, од саркофагот на Атиа Валериа и Валериус Диненс од Салона, чиј облик е подобен на школки. Школката подоцна се изобразува во декоративната



Сл. 39 — Срцолист на северозападниот агол на вториот северен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 40 — Глава со круна на југозападниот агол на вториот северен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 41 — Глава со средена коса на северозападниот агол на третиот јужен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 42 — Глава со турбан на југозападниот агол на третиот јужен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 43 — Делумно искршен плод на југоисточниот агол на третиот јужен капител од олтарната преграда во св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 44 — Срцолист на североисточниот агол на третиот јужен капител од олтарната преграда сд св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 45 — Глава на човек на северозападниот агол на четвртиот јужен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 46 — Гротескна глава на југозападниот агол на четвртиот јужен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 47 — Глава на овен на југоисточниот агол на четвртиот јужен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.



Сл. 48 — Школка на североисточниот агол на четвртиот јужен капител од олтарната преграда од св. Атанасиј во Лешок.

особено во романичната декоративна пластика[66]). Нив ги има многу и во внатрешната и надворешната пластика на Студеница и Дечани[67]).

Грижата на скулпторот да ја избегне симетричноста се гледа не само во издвојувањето на еден базис со скулптирани детали, ами и во разновидноста на елементите на капителите. Потребно е да се одбележи дека скулпторот не употребува никаква вегетација за да ги поврзе пластичните детали преку ехинус фасцијата, што порано била постојана компонента во македонската декоративна пластика.

Техниката на изведувањето далеку го задминува понешто само делското обликување од Старо Нагоричино. И по целинскиот изглед и по деталите е видливо дека скулпторот ја владее техниката низ една сосредоточена изведба. Линијата на скулптираните глави е рутинирано извиена, творејќи површини како на слободна скулптура. Вака висок рељеф, како во св. Атанасиј, првпат се јавува во македонската пластика. И треба да се одбележи, како значајно, дека оваа појава не е пример на некој долг и постепен развиток, ами наеднаш прифатено разбирање и новоспроведен третман. Главите се моделирани со полна пластичност и волуминозност. Една особеност се забележува овде, особеност која се јавува пак првпат во македонската пластика. Скулпторот, имено, не е доволен од разбиената едноличност, постигната низ разновидни фигури, нему му пречи и самиот тесен рам на традиционалните облици, и изгледа пренебрегнувајќи ги усталените норми ги скулптира главите и другите детали во различни големини.

Во св. Атанасиј има зачувано од живописот сосем малку фрагменти, што биле пронајдени во шутот при ископувањето. Најдобро зачуваниот фрагмент покажува група чии глави имаат блискост по третманот со главите од Старо Ногаричино. Но никвакво испитување сега веќе не би било во состојба да констатира некаква врска со декоративната пластика.

---

[66]) Во катедралата во Мола ди Бари, на капителите од клаустрот во Арл и во црквата С. Мартин во Конигон (J. Baltrušaitis, La stylistique ornementale dans la sculpture, romane Paris 1931, f. 511). Вакви глави има и во катедралата во Le Puy, а кај нас во Колеѓата во Котор (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани. . ., стр. 187). Потоа во Италија во катедралите во Барлета и Битонто, па во црквите во Oloron, Cosn, La Charité-sur Loire и во Етоал (J. Baltrušaitis, La stylistique. . ., f. 449, 451, 453). Потоа во црквата S. Benigne во Дижон (R. de Lasteyrie, L'architecture religieuse en France à l'époque romane, I, Paris 1929, f. 140), во La Celle-Bauère (L. Deshoulière, Congres arch., XCIV, p. 151), и во св. Павле во Вормс (M. Hausenstein, Romanische Bildnerei, München 1922,pl. 2). Повторно кај нас на еден капител во музејот во Задар (Ć. Iveković, Gradjevinski. . ., I, pl. 28). Во Трогирската катедрала има глави меѓу конзолите во романичниот фриз на слепите аркади (Ć. Iveković, Gradjevinski. . ., III, tab. 9). Глави има и на аглите на еден капител од трифората на св. Трифун во Котор (J. С. Максимовић, О средњевековној скулптури у Боки Которској, Споменик САН, CIII, 108—109, сл. 12), што имаат и блискост со главите од св. Атанасиј во Лешок. Глави има такуѓере и на капителите во Клаустрот на францисканците (М. Васић, Архитектура. . ., сл. 168, 170, 178).

[67]) Во Студеница на консолите под аркатурата на јужната фасада (G. Millet, L'ancien art serbe. . ., f. 75). Во Дечани се со глави декорирани консолите од аркадните фризови и извесен број капители и бази внатре во црквата (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани. . ., таб. XXXIX, XLIV, XLIX, L, LI, LXII).

Големата градежна активност во Рашка во почетокот на XIV век, проследена со обилна декоративна пластика, не можела а да не се одрази на спомениците во Македонија, макар колку да била силна старата традиција. Одразот бил силен заради створените еднакви политички, општествени и културно-уметнички услови во иста држава. Политички во северна Македонија владеел, во третата деценија на XIV век, ист онаков општествен систем со усталена феудална хиерархија како и во Рашка. Духовните и мирски велможи како најсилни економски експоненти по кралот, биле по кралот и најчестите нарачувачи. Еден од таквите е и јеромонахот Антониј, кој како велмож или велмошки син имал доста средства за црквата св. Атанасиј[68]). Во тогашната хиерархиска поврзаност е разбирливо што велможите покажувале желба да копираат извесни детали од велелепните кралски цркви, кои и по големите димензии и скапоцениот материјал и по бројната камена и фреско декорација биле привлекателен пример. И заради тоа би можела да се смета за нормална нивната грижа, градежните работи или декорирањето да ги изведуваат некои од мајсторите познати од други кралски градби.

За архитектурата на св. Атанасиј изгледа е вон од сомнение дека мајсторот бил со пречистени византиски разбирања, како за план така и за конструкција и зидање. Но за декорацијата, поради романичните елементи е најверојатна претпоставката дека мајсторот бил од некој приморски град што во натамошното изложување ќе биде и објаснето.

Треба да се подвлече дека макар колку да превладала романиката во концепцијата на пластиката, таа не успеала да го наложи и изобразувањето на фантастичните животни од Апокалипсата. Затоа и покрај тоа што е скулптурот грижлив романичен интерпретатор, се сеќава дека во својот избор на декоративни мотиви се сообразувал со разбирањата што секако доаѓале од нарачувачот. Ова треба да се должи на фактот дека нарачувачот е ортодоксен јеромонах, кај кого како и кај сите проминенти на источната црква живее недовербата кон текстот на Апокалипсата и нејзините чудовишни животни се до XIV век. А како што овде се гледа и во XIV век, наспроти многу честите илустрации на Апокалипсата во домените на подоцната романика. Според оваа одлика се разликува пластиката во св. Атанасиј не само од Студеница и Дечани и другите рашки споменици, ами и од спомениците во Далмација, од каде што се мотивите можеби пренесени од мајсторот скулптор. Ова отсуство на апокалиптичните животни може да се објасни како манифестирање на еден вид слаб отпор спрема сè повидливиот продор на романичното влијание во св. Атанасиј. Но овој отпор е само на оваа страна. Инаку може да се константира дека во ортодоксната свест на нарачувачот станале промени, кога допуштил да направи принципиелни отстапки на друга страна. Имено, во македонската црквена пластика за првпат е направена концесија да се изобра-

---

[68]) Р. Грујић, Полошко-тетовска епархија..., стр. 54.

зат несветечки глави, што во византиската пластика во сакралните споменици се среќава многу ретко[69]).

Декоративната пластика во св. Атанасиј, што носи некои од особеностите на романичната уметност, можеби не може да се смета за широко навлегување на романиката, јавена во македонската уметност дури во XIV век, доцна поради многуте посредници на различните територии. Не може да се смета за навлегување што ќе се проширува и продлабочува, бидејќи во архитектурниот план сврзан со ортодоксната литургика, во конструкцијата и во живописот не би можеле да се остварат промени за кусо време. А општопознат факт е дека во време кога романиката се јавува во Македонија, таа е во поранешните домени веќе заменета од друга уметност којашто повеќе одговарала на новите потреби на општеството. Но и покрај тоа, оваа пластика треба да биде евидентирана како присуство на романика во македонската уметност, дотолку позначајно што ќе се повтори уште неколку пати во XIV век, наоѓајќи негде повидлив негде поскромен израз. Во историјата на уметноста овој факт не бил досега разгледуван во целина ниту му е дадено право место, токму заради неутврдените романични карактеристики во пластиката на другите македонски споменици.

Едно објективно проучување би се сложило со испитувачки резултати, коишто би зборувале дека еднакви детали на декоративната пластика можат да се најдат и во Студеница и во Дечани. Од тоа не би било далеку да се заклучи дека штом еден кралски споменик содржи декоративни елементи интерпретирани и во една мала монашка црква, дека можеби монашката црква ги копирала елементите од кралскиот споменик. За вакво тврдење би зборувале, наизглед, и причините од логички карактер, примерно, дека еден кралски споменик, многупати позначаен и побогато декориран, не би можел да оди со своите новини по една монашка црква. Потоа, дека на патот во освојување на терен на романичното стилско влијание Дечани е далеку поблизу, и би требало и порано да го сети ова влијание и да ги прими неговите разбирања. И на крајот, дека Дечани е територијално поблизу за св. Атанасиј во Лешок, отколку приморските цркви, од кои бил евентуално влијаен. Според сите вака средени причини, пластиката во св. Атанасиј би можела да се смета за производ на влијание од Дечани. Но два сериозни факта се противставуваат на ваква претпоставка. Првиот е споменатото датирање меѓу 1320 и 1331 година, според, кое Дечани е барем пет години помлада црква, а вториот факт еден пластичен детаљ.

Во западниот фронтон била взидана една транзена (106×90 см.), сл. 49, со исклесана зракаста розета, пробиена со десет листести отвори, со стилизирани палметки и торзија наоколу, што е веќе споменато во статијата на Р. Груиќ. Секако, корисно е да се разгледа прашањето на оваа транзена од еден досега нерасмотрен аспект. Имено, архитектот кој ја градел црквата како типична византиска куполна градба, се согласил да направи отстапка и да ја прилагоди западната фасада

---

[69]) „. . . L'image sculptée anathématisée par Jehovah". (S. Runciman, La civilisation byzantine, Paris 1934, p. 281).

кои една розета. Ова прилагодување е од значење, бидејќи византиското разбирање направило принципиелна отстапка на романичната уметност на едно видливо место. Треба да се одбележи уште дека ова прво поставување на отвор и розета на западната фасада на македонски споменик ќе се повтори уште еднаш во XIV век.



Сл. 49 — Фрагменти од розетната транзена од св. Атанасиј во Лешок.

Секако, далеку поголемо значење има констатацијата дека розета на западната фасада не е поставена ни на една од црквите во рашката стилска група, сè до св. Атанасиј. Заради ова може со основана сигурност да се тврди дека розетата не е влијание од Студеница или Дечани. Судејќи, пак, според романичната конструкција на розетата и сличните романични детали што се видливи во некои цркви во Приморје, може да се заклучи дека е во рамките на реалните можности розетата во св. Атанасиј да е приморско влијание[70]). Натамошната претпоставка за

[70]) На Приморје првите облици на розетна транзена се јавуваат доста рано. Таква една со четири отвори и четири краци има на западната фасада на црквата св. Петар во Прико кај Омиш, од крајот на IX или почетокот на X век (F. Radić, Starohrv. prosvj., II, str., 225, 230; L. Jelić, Contributo alla storia d'arte in Dalmazia, suplemento al „Bulletino d'archeologia e storia dalmata", XXXV, 1912, Spalato, p. 295; Ć. Iveković, Gradjevinski. .., III, sl. 41). Исти такви четворолисни розети има и на камбанариите на св. Никола и Госпа од Кармине во Трогир (Ć. Iveković, Gradjevinski. .., III sl. 34). Четворолисна розета има на западната фасада и црквата св. Дух во Шкрип на остров Брач, од IX—XI век (F. Radić, St. prosvj., II, str. 105—108; М. Васић, Архитектура. .., стр. 61). Веќе посложени зракасти розети, блиски по својата едноставна и ненатрупана површина, со св. Атанасиј има подоцната црква Санта Мариа Инфунара Колеѓата во Котор, од почетокот на XIII век, на западната фасада (G. Gelcich, Memorie storiche sulle Bocche di Cattaro, Zara 1880, p. 41, 46; М.

патот на ова влијание оди преку мајсторот клесар, кој можеби порано работел во Приморјето или е Приморец, и кој можеби непосредно ги пренесол и пластичните детали на олтарната преграда. Прочистена оваа мисла би можела да добие ваква формулација: романичните елементи во декоративната пластика се, по сè изгледа, пренесени директно од Приморје, а не од Дечани.

Прашањето за романиката, како приморско или рашко влијание во св. Атанасиј не е првпат сега поставено. Тоа прашање го отворил уште во 1947 година Ѓ. Бошковиќ[71]), но не воопшто, и за концепцијата и отстапувањата на таа концепција, ами само за некои детали во пластиката. Развивајќи ја, меѓутоа, мислата како одговор на вака поставеното прашање, Ѓ. Бошковиќ неодредливо се оддалечува. Тој, имено, започнувајќи со можноста мајсторите да се од Приморје, потполно ја ослабува оваа можност со завршното тврдење дека е поверојатно мајсторите да го изучиле својот занает на некое од градилиштата во Србија, можеби Бањска, Дечани или Призренски св. Аранѓели. А таквото тврдење е сосема неприфатливо по направените испитувања и изложувања во врска со розетната транзена.

* * *

Градежната активност во Рашка, во почетокот на XIV век, се одразила потоа и во други споменици во Македонија, заради заедничките културно-уметнички услови кои, како и обично, се во зависност од политичките рамки. Еден феудален нарачувач, световната велможка Даница, ја созидала во 1337 година[72]) црквата

*св. Никола во Љуботен*

Во оваа црква најдува свој израз намерата потполно да се изостави пластиката на иконостасот, ако ваков заклучок може да се направи, бидејќи досегашните испитувања немаат откриено траги од камена олтарна преграда. Од друга страна овде е свртено вниманието на декорирањето на капителот од северозападниот столбец под куполата.

За одбележување е дека од повеќето учени што покажале интерес за историјата, архитектурата и живописот на овој споменик, само мал дел од нив му посветиле внимание на декоративната пластика[73]).

---

Васић, Архитектура. . ., стр. 38). Голема романична розета на западната фасада има и катедралата св. Анастасија во Задар, од втората половина на XIII век (T. G. Jackson, Dalmatia. . ., I, p. 267, 269; М. Васић, Архитектура. . . стр. 219).

[71]) Ђ. Бошковић, Основи. . ., стр. 102, 103.

[72]) Љ. Стојановић, Записи, I, бр. 65; на надвратникот на црквата е натпис: **сьзида се . . . троудомь госпожде дьнице . . . вь лѣт(о) ·ѕ·ѡ·м·е·**

[73]) Н. Окуневъ, Некотория черти влиянiй въ срѣдновековномъ искустве южнихъ Славянъ, Сборникъ въ честъ на В. Н. Златарски, Прага 1925; Ж. Татић, Архитектонски споменици у Скопској Црној Гори, Гласник СНД II, Скопље 1927, стр. 103; пишува за капителите. А. Дероко, Монументална и декоративна архитектура. . ., има цртеж на една страна од капителот, сл. 290.



Сл. 50 — Школка, крст и глава на овен на јужната страна на капителот од наосот во црквата св. Никола во Љуботен.



Сл. 51 — Стилизиран лист и стилизирана птица на северната страна на капителот од наосот во црквата св. Никола во Љуботен.

Декорираниот капител поставен на бигорен столбец, што нема анулус, е доста грубо делкан, со плиток абакус, сл. 50, 51. На неговата јужна страна е поставен на фасцијата латински крст, а на четирите агли глава на овен, школка[74]), стилизирана птица и лист.

Во изведувањето на пластичните детали на капителот се сеќава видлива стилизација на овнешката глава со упростување на основните облици. Начинот на компонирање без лози и ластари за поврзување на деталите овде, како и во св. Атанасиј, очигледно се издвојува од стилот на пластиката од XI, XII и почетокот на XIV век во Македонија. Но тоа не е единствената разлика која би можела да се запази меѓу пластиката од постарите споменици и оваа. Овде скулпторот нема потреба да води веќе сметка за светлосните ефекти како кај поранешната пластика. Уште од неидентифицираниот портал наваму, потоа во Старо Нагоричано, а во св. Атанасиј и овде особено, почнува да се сеќава едно видно повишување на релефот. И овде достигнува дотаму што деталите на пластиката излегуваат повеќе од половината на својот волумен над површината на фонот.

Техниката на изведувањето е посовршена од онаа во Старо Нагоричино, но е далеку од формите што ги постигнал скулпторот кај неидентифицираниот портал, во св. Атанасиј или на амвонот во св. Софија. Во деталите нема дотерување ами сирова експресивност, што е можеби израз на неискусен мајстор, иако понегде, како во школката, се сеќава вештина на копирање. Но главно може да се констатира дека и покрај извесни почетнички несигурности е евидентна желбата за творечка слобода.

Испитувањето можеше да утврди дека оваа пластика нема блискости со живописот, којшто продолжува по истата развојна линија со иконографските и цртежно-колористичките особености на македонскиот живопис. На архитектурните претстави во фреско декорацијата има разновидна пластика, но и таа се разликува по мотиви од скулптираната пластика[75]).

Секако не е без интерес фактот дека и при оваа необилна пластика се поставени извесни неточни стилски оценки, коишто бараат да бидат коригирани. Н. Окунев, на пример, смета дека стилизацијата на деталите на капителот е ерменска[76]), додека Ж. Татиќ додава во заклучокот на една своја статија дека црквата не содржи ништо западно ами само источно[77]).

Планот на црквата со диспозиција на деловите, општата концепција на просторната елевација, конструкцијата на сводовите и покривите, формите на надворешните површини, како и техниката на ѕидањето и бихромијата, не отстапуваат од прифатените и долго употребуваните византиски облици и норми, и во такво нешто Ж. Татиќ има право.

---

[74]) Ж. Татић, Архитектонски споменици. . ., стр. 103, за школката мисли дека е надолу свртен акантусов лист.

[75]) В. Петковић. Живопис цркве у Љуботену, Гласник СНД II, Скопје 1927, сл. 1, 2, 4, 5, 9 и 10.

[76]) Н. Окуневъ, Некоторыя черти. . ., стр. 243.

[77]) Ж. Татић, Архитектонски споменици. . . стр. 108.

Но испитувањето на деталите на капителот наведува на инаква констатација бидејќи тоа зборува подруго. Веќе напред беше оцртан генетскиот пат на изобразувањето на овнешка глава како романичен елемент, а таков е случајот и со романичниот елемент школката. Заради тоа тешко може да се прифати тврдењето на Ж. Татиќ дека во црквата нема западни елементи. Од друга страна тврдењето на Н. Окунев за ерменска стилизација на деталите од капителот е непотходно при утврденото романично влијание. Сосема разбирливо дека при ваква положба е поприфатлива претпоставката дека љуботенскиот скулптор ги позајми романичните мотиви од некој близок и по време и по место споменик, како св. Атанасиј или можеби Дечани.

Оваа романична декоративна пластика досега не била стилски оценета во оваа смисла, и сега дури му се дава право место и на овој романичен експонент во македонската уметност. Пример кој што по трет пат се јавува во македонската декоративна пластика и ќе биде уште повторен во помали размери.

Иако наизглед не во рамките на ова разгледување, сепак е потребно да се кажат неколку збора и за големиот окулус, во западниот фронтон, што Ж. Татиќ го смета за источно влијание[78]), а G. Millet најдува дека токму овој окулус го потсеќава на латински ружи[79]). Треба веднаш да се приспомни дека оклулусите што се среќаваат во македонските споменици од XIV век[80]) имаат одлика што ги одделува од окулусот во Љуботен: нивниот дијаметар никогаш не преминува 40 см., додека окулусот во Љуботен има 100 см. дијаметар. Кога на ова ќе се додаде дека Ж. Татиќ констатирал дека окулусот не бил зазидан и функционирал како прозорец[81]), тогаш има место да се претпостави транзена, можеби романична[82]), од којашто не се најдени траги. Овој детаљ не е сам за себе особено важен, но неговата директна врска со романичната замисла на изведувачот е беспрона, и го потврдува карактерот и на

---

[78]) Ibidem, стр. 103.

[79]) G. Millet, L'ancien art serbe. . ., p. 114.

[80]) Мал окулус со транзена на северниот фронтон има во Марков Манастир; мали окулуси има во западниот и јужниот фронтон во св. Никола на Треска; мал окулус има во јужниот фронтон во св. Аранѓели во Кучевиште и мал окулус има во јужниот зид на св. Андреа на Треска.

[81]) Ж. Татић, Архитектонски споменици. . ., стр. 103.

[82]) За розетите воопшто кажано е неколку збора порано. Окулусите на романичните споменици започнуваат да се јавуваат доста рано. Нив ги има на повеќето романични споменици на западните фасади. На С. Пиетро во Павиа, од XIII век, на С. Микеле во Павиа, од XII век, С. Салваторе во Фиренца, од XIII век, на С. Фредиано во Лука, од XII век, на С. Ѓусто во Лука, од XII—XIV век, на катедралата во Трани од XII век, на св. Никола во Бари од XII век (C. Ricci, Romanische Baukunst. . ., f. 15, 19, 78, 92, 117, 205, 222). И во црквите на Приморје започнува да се поставува голем окулус како прозорец за осветлување, било на западната фасада, било на некое друго соодветно место. Таков голем западен окулус има црквата св. Криж, а потоа и катедралата на остров Раб (Ć. Iveković, Gradjevinski. . ., II, sl. 64, V, sl. 3). Трогирската катедрала има таков окулус над олтарната апсида (L. Jelić, Contributo. . ., p. 28; C. Iveković, Dalmatiens Architektur und Plastik, Wien 1910, I, pl. 8; M. Васић, Архитектура. . . ., сл. 137). Помал окулус од ваков карактер има и црквата св. Иван во Стон од X век (F. Radić, St. prosvj., IV, str. 144).

деталите од капителот а понатаму и карактерот на стилот од розетата на св. Атанасиј, укажувајќи истовремено воопштено на романичниот фактор во некои македонски споменици.

Прашањето за датирање на оваа пластика не било поставено од разбирливата причина, што столбецот и капителот се во нераскинлива врска со конструкцијата на црквата, за чие време на градење веродостојно сведочи натписот од 1337 година.

Резултатите на досегашните проучувања доста јасно имаат укажано дека до крајот на XIV век во Македонија се градат цркви, чиј план, елевација и техника на градеж строго се темелат на продолжувањето на византиските архитектурни традиции. Но во декоративната пластика е возможно да се забележи постепеното натамошно изменување на разбирањата. Макар што е пластиката понеобимна, така што не наведува на брзи заклучоци, таа и така скромна позволува да се следи патот на навлезените нови разбирања, секако во зависност од приемливоста на нарачувачот и изведувачот, и по однoес на местата и по иконографскиот избор.

### *св. архангели Гаврил и Михаил во Лесново*

Изменувањата на разбирањата навестени општо во претходната мисла се оучливи во Лесново. Таму не е декорирана внатрешноста на црквата и досега не се најдени траги од камена олтарна преграда. Но затоа, иако не обемно, посветено му е внимание на пластичното декорирање на црквената фасада. Надвор е свртена пластиката на капителот на источната бифора, и на надворешниот изглед му е наменета пластиката во северната трифора, а очигледно таков карактер има пластиката на јужниот портал[83]).

Секако дека меѓу овие е најзначајна пластиката од довратниците и надвратникот на јужниот портал, сл. 52. Но и вон од важноста на скулптираните детали и целината, порталот е значаен и како израз на концепцијата за поставување на декорацијата. Во Македонија споменав портал од неидентификуваниот споменик, сега овој од Лесново, и нешто подоцна таков ќе има во Марков Манастир. Ова се три споменика со декорација во разбирањата блиски и на рашките споменици што носат во себе вкомпонирани романични влијанија.

Деталите на пластиката на порталот се ластари со повторувана синусоидна линија, со пупка на секој завој и со бршленов лист и трилисна палмета во хемисферичните празнини, мотив, речиси, чест во Македонија при украсувањето на фризови. Во внатрешниот портален

---

[83]) Оваа зачувана пластика побудила интерес кај неколку учени. Кај G. Millet, L'ancien art serbe. . . f. 163, е објавен скулптираниот портал; за капителот и двете рељефни плочи пишува Ђ. Бошковић, Белешке са путовања, Старинар VII, Београд 1932, стр. 93 (88), сл. 10 (45); Ђ. Бошковић, Основи. . ., стр. 102; В. Петковић, Преглед. . ., стр. 170, пишува за рељефниот грифон; И. Н. Стојковић, Прилог проучавању. . ., стр. 185.

фриз е синусоиден ластар со трилисни палмети. Рељефот има рамна површина со воедначено плитко екскавирање, како да е приготвувано за нигелум, и според тоа потсеќава на првата техничка фаза на champlevé.



Сл. 52 — Јужниот портал во св. Аранѓели во Лесново.

Вториот детаљ, бифорниот капител е секако клуч во утврдувањето на стилската припадност на лесновската пластика. Фасцијата на капителот, со пирамидална форма, ја исполнува крст чиј долен дел се раздвојува во две угоре свиткани вегетативни стилизации, сл. 53[84]). Од северната страна на капителот е изобразен змев, сл. 54,[85]), а од јужната животно кое е според својот изглед блиско на лав, сл. 55. Од ова е очигледно дека во македонската декоративна пластика навлегува се поразновиден избор на апокалиптични животни. Змевот, инаку, рела-

---

[84]) Блиско на типот на разлистен крст за којшто е зборувано порано.

[85]) Како апокалиптично животно змевот е споменат во Откр. Јованово, XII—3, 7, 9, 14, 15, 16, XX—20.

тивно често се изобазува во декоративната пластика, особено во романичните споменици во Италија[86]), а потоа и во спомениците во Далмација[87]) и во Рашка[88]). Лавот бидејќи не е изразито апокалиптично чудовиште може да се најде во ортодоксната декоративна пластика[89]). Во западната уметност, во периодот на романиката. има небросни примери



Сл. 53 — Крст од капителот на источната бифора во св. Аранѓели во Лесново.

---

[86]) На олтарната плоча во С. Анѓело во Пианеле, од XII век; повеќе пати на западната фасада на С. Микеле во Павиа; на страничниот надвратник во С. Антимо во Сиена, од XIII век; на олтарот во S. Clemente di Casauria во Torre dei Passeri, од XII век. Потоа во една касета на бронзената порта на катедр. во Троиа, од XII век; на еден капител од С. Катерина во Галатина, од XIV век; во една касета од бронзената порта на катедр. во Равело, од XII век (C. Ricci, Romanische Baukunst ..., f. XXIX, 18, 102, 193, 238, 250).

[87]) Во окулусот на западната фасада на Трогирската катедрала, потоа на еден капител во Фрањевачкиот клаустер во Дубровник, и на еден капител од Задар, каде што е изобразено мноштво змевови (M. Васић, Архитектура. . ., сл. 139, 171, 214).

[88]) В. Петковић и Ђ. Б., Дечани. . ., таб. XXIX, XL, XLV, XLIX.

[89]) M. A. Martigny, Dictionnaire. . . , лавот е уште во антиката сметан за симбол на снага и будност, поради неговата особина да спие со отворени очи. Поставувањето на лавовски скулптури пред портали е објаснето со таквото негово својство (Alciat. Embl., V: Est leo, sed custos, oculis quia dormit apertis; Templorum idcirco ponitur ante fores). Христијанската уметност со изобразувањето на лавови го повторува и примерот на еврејската црква (Paralip. XXVIII, 177). Соломон според советот на татко му Давид нарачал златни и сребрени лавови за божјиот храм. Вакво поставување на лавови пред храмови се среќава и во Византија.

каде што е лавот изобразен на консоли или како носач на колонети, но изобразувањето на рељефи е сепак поретко од овие претходни начини[90]). Вон од сомнение е дека и школките од аглите на капителот,



Сл. 54 — Змев на северната страна на капителот од источната бифора во св. Аранѓели во Лесново.



Сл. 55 — Лав од јужната страна на капителот од источната бифора во св. Аранѓели во Лесново.

[90]) Во средновисок рељеф на порталот на Кастелвиталди во Сполето од XII век, на елен капител од споменикот на Рајмондело дел Балцо, од XII век во Галатина, потоа на бронзената порта од катедралата во Равело, од XII век и на бронзената порта од катедралата во Монреале од XII век (C. Ricci, Rommanische Baukunst..., f. 116, 238, 251, 253).

што се романичен мотив на пластиката во Приморје и Рашка, јасно укажуваат на романичното влијание, што е секако важно за разјаснување на обемот на распростирањето на ова стилско влијание во овие области. Од друга страна не треба да биде изгубена од предвид и извесната блискост на овој капител со романичниот капител од св. Никола во Љуботен.

Во северната трансептална трифора взидани се две рељефни плочи: една со грифон, сл. 56, и друга со звезда, сл. 57. Претставата на грифон овде доаѓа како нова потврда за претпоставеното веќе навлегување на апокалиптични животни во нашата пластика, од романичната уметност со посредство на Приморје и Рашка[91]).

Со прашањето за датирање на оваа пластика не се занимавал ниеден проучувач целосно[92]), но јас сметам дека и порталот и капителот се современи на црквата, односно од 1341 година[93]), поради нивната конструктивна поврзаност со неа. Во прилог на ваквата претпоставка оди и фактот дека декорираните црквени портали, осем споменатиот во св. Анаргири, се јавуваат во Македонија само во XIV век. За капителот ваквата претпоставка ја потврдува не само неговата блискост со капителот од св. Никола во Љуботен, којшто е од XIV век, ами и змевот и школките што се јавуваат во македонската пластика во XIV век. Тргнувајќи од истите заклучоци можат и плочите взидани во трифората, едната заради грифонот, да се сметаат за современи на црквата, односно од XIV век.

---

[91]) И пред романичните споменици грифонот е релативно доста често претставуван во римската пластика, и нешто порано во хеленистичката, од каде што римската пластика го прифатила. Вакви доцнохеленистички примери во Италија се во Casa dei Grifi, куќа под домот на Домицијан во Рим, и во Villa della Farnesina на Тибар (P. Ducati, L'arte classica, f. 708, 720), каде што се грифоните изобразени во штуко. Во римските споменици грифоните се изобразени (како исклучив мотив) во фризот на храмот на Антонио и Фаустина (II век) и на пиластерот од криптата С. Пиетро (XIII век) (E. Strong, La scultura romana. . ., pl. XLVII, f. 184). Од римските споменици во нашата земја споменувам само два-три примери. Грифон има на еден римски надгробен споменик донесен од Салона, сега во Археолошкиот музеј во Сплит (бр. 3-D и 4-D). Во Италија многу романични споменици имаат грифони во декоративната пластика. Меѓу позначајните заслужуваат да бидат споменати следниве: на западниот портал на црквата С. Феде во Кавањоло По, од XII век; на црквениот амвон на Isola S. Giulio Lago d'Orta, од XII век; на страничниот портал на катедралата во Генова, од XIII век, и на западната фасада на катедралата во Борго С. Донино, од XII век (C. Ricci, Romanische Baukunst. . ., f. 37, 40, 43, 52). Потоа можат да бидат споменати и грифоните на страничниот портал на црквата С. Антимо во Сиена, од XIII век; на западниот портал од катедралата во Руво, од XIII век, и на бронзената порта од катедралата во Монреале, од XII век (C. Ricci, Romanische Baukunst... f. 102, 211, 253). На Приморје грифонот е изобразен на еден капител од Францисканскиот клаустер во Дубровник (М. Васић, Архитектура. . ., сл. 173). Грифоните се честа изобразба и во декоративната пластика на Дечани (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани..., таб. XXXV, XXXVII, LX).

[92]) Сосема бегло И. Н. Стојковиќ (Прилог проучавању. . ., стр. 185) нафрлува дека бифорниот капител треба да се смета од 10—12 век.

[93]) Љ. Стојановић, о. с., I, бр. 71, во Лесново има натпис од 1341 година: **созда се и съкрѫши се. . . въ лѣто . ѕ. ѡ. м д.**

Во живописот има само една бордира, меѓу фризот на аскетите и архангелите, од срцолисти и палмети, мотив кој е чест во македноската пластика во XI, XII и XIV век.



Сл. 56 — Грифон од источната страна на северната трансептална трифора во св. Аранѓели во Лесново.



Сл. 57 — Звезда на западната страна на северната трансептална трифора во св. Аранѓели во Лесново.

*Св. Димитрија — Марков Манастир*

Марков Манастир претставува значајна споменичка вредност, и за прашањата од историјата, архитектурата и живописот на црквата дале не мал придонес повеќе проучувачи. На декоративната пластика, меѓутоа, и посветиле мало внимание само неколку учени[94]).

Декоративната пластика на Марков Манастир според своите одлики е поврзана со спомениците кај кои се сеќава романично влијание. Но во Марков Манастир, според особеностите на пластиката, не се оди напред во задлабочувањето на еднаш веќе уочената појава: редуцирање на декоративната пластика во црквата и нејзиното префрлање на фасадата. Не се оди во оваа смисла понатаму заради тоа што се сите споменици од првата половина на XIV век временски толку блиски, што тоа не позволува разлики, за какви би било потребно време за узревање, што пак од друга страна оди според поголемата или помалата приемливост кај нарачувачот.

Внатрешната декоративна пластика е изведена на олтарната преграда, на стопите на двата западни чифта колони од наосот[95]), а надворешната декорација на архитравот на западниот портал.

Олтарната преграда составена од две глатки парапетни плочи и четири колонки има космитис на кој му се и предната и задната страна закосени но не декорирани. Сите четири колонки се осмострани и завршуваат горе со доста избочен анулус, со плочеста или рондирана профилација, за чиј романичен карактер е споменато порано. Четирите капители имаат форма долу прилагодена кон октогоналниот анулус а горе кон тетрагоналниот абакус.

Првиот северен капител, сл. 58, има ехинус декориран со наопаку поставении завиткани палмети, чии хелицес пресекувајќи се на фасциесот ги спојуваат палметните шишки на аглите. Овој мотив сосема малку модифициран ќе се повтори и на вториот северен и на четвртиот јужен капител. Мотивот секако има романично потекло, бидејќи се среќава во спомениците што се на територии и во време на доминантна ро-

[94]) Н. П. Кондаковъ, Македония. . ., стр. 184; Л. Мирковић и Ж. Татић, Марков Манастир, Нови Сад, 1925; Л. Мирковић, Још нешто из Маркова Манастира код Скопља, Гласник СНД I, Скопље, стр. 303, 1925.

[95]) Изгледа дека и капителите на колоните биле скулптирани (но биле подоцна замалтерисани за фреско живописот), бидејќи и преку малтерот кај извесни од нив се сеќаваат нерамнините на скулптираните детали. Ова го има забележано Ж. Татиќ (Л. Мирковић и Ж. Татић, Марков. . ., стр. 14). Вакво замалтерисување на пластиката на капителите е единствен случај во Македонија и Л. Мирковиќ (Анђели и демони на капителима у цркви св. Димитрија Маркова Манастира код Скопља, Старинар VI, Београд 1931, стр. 3, 13) го објаснува со желбата на зографот да и даде место на претставата на ангелите кои го креваат црквениот покрив, за да се дигне евхаристиската жртва со молитвата на небо. Ж . Татиќ (Л. Мирковић и Ж. Татић, Марков. . ., стр. 24), меѓутоа, го објаснува замалтерисувањето со фактот дека самиот мајстор зидар не оставил место достатно за фреско малтерот над капителот, и за да не виси горниот малтер, зографот бил принуден да го продолжи и над капителот, и потоа да го покрие со живопис.

маника[96]). Над пресекот на хелицес има круг (Doppelkreis). Нов облик за македонската пластика има абакусот составен од видно истордирано јаже и плочеста профилација, што преку една тесна косина се опира на јажето. Торзијата се јавува овде вторпат по св. Атанасиј, каде што беше внатрешна рамка на розетата. Инаку, торзијата што била изобразувана и во римската декорација[97]), е чест мотив во романичната декоративна пластика и како рамка и како детаљ на капители[98]).



Сл. 58 — Првиот северен капител од олтарната преграда во св. Димитрија во Марков Манастир.

[96]) Идентичен мотив со вкрстени шишки на фасциесот има на еден капител од нартексот на романичната катедрала во Гурк во Австрија од 1174 година (H. Kiehl, Der Dom zu Gurk, Leipzig, s. a., f. 48). Мотив близок на овој има на еден од капителите на амвонот во романичната катедрала од XIII век во Caserta Vechia (C. Ricci, Romanische Baukunst. . . , f. 243). Идентичен мотив се среќава на еден од капителите на цибориумот во св. Трифун во Котор (T. G. Jackson, Dalmatia . . . , IV, p. 45, f. 77), (М. Васиќ, Архитектура . . . , сл. 217). Во Дечани овој мотив го има на еден капител од олтарната преграда (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани . . . , таб. LXIX, 2).

[97]) Еден таков пример е и торзијата меѓу кордони од астрагали, на големата надгробна ваза во Археолошкиот музеј во Сплит, донесена од Салона и приближно датирана во I век.

[98]) Како рамка торзијата се јавува на некои романични згради во Италија. Например, како рамка на портали и линети ја има на катедралата во Верона, од XII век; на катедралата во Ѓенова, од XIII век; на катедралата во Борго С. Донино, од

Вториот северен капител, сл. 59, со ехинус потпрен на плочест анулус, има на аглите свиткани палметни листови, идентични по идеја и конструкција со оние на првиот капител, но овде погрубо изработени. Абакусот има профилација: плоча, трохилус, плоча. Третиот јужен капител, сл. 60, го опира својот ехинус на плочест нерондиран анулус,



Сл. 59 — Вториот северен капител од олтарната преграда во св. Димитрија во Марков Манастир.

XII век; на катедралата во Ферара, од XII век, и на црквата С. Мариа ди Пиаца во Анкона (C. Ricci, Romanische Baunkunst . . . , f. 31, 45, 50, 72, 122). Како рамка околу розетна транзена торзијата е изобразена на катедралата во Модена, од XII век (C. Ricci, Romanische Baunkunst . . . , f. 61). Торзијата се јавува како рамка и на спомениц на Приморје: на јужниот портал на св. Трифун во Котор, на јужниот портал на Трогирската катедрала и на порталите на Задарската катедрала (М. Васић, Архитектура . . . , сл. 106, 131, 192 и 195). Торзија изобразена на капител над ехинусот не може да се најде, но затоа ја има во неколку романични споменици во Италија изобразена под ехинусот. На пример, на еден пиластеркапител во катедралата во Парма, од XI—XII век, потоа на два капители во катедралата во Модена, од XII век, и на неколку капители од С. Флавиано во Монтефиасконе, од XI век (C. Ricci, Romanische Baukunst . . . , f. XXIV, 63, 132). Торзија во анулус има на еден капител од катедралата

со по еден стилизиран лист на аглите. Четвртиот јужен капител, сл. 61, потпрен над плочест анулус, има вкрстени хелицес што ги спојуваат шишките на свитканите палмети, а над нив уште една мала трилисна палмета. Торзијата од абакусот е погруба од онаа на првиот капител и има инаков правец.



Сл. 60 — Третиот јужен капител од олтарната преграда во св. Димитрија во Марков Манастир.

---

во Гурк (H. Kiehl, o. c., f. 35). Торзијата на капител е изобразена и на некои романични споменици во Далмација. На капителите од олтарната преграда во св. Мартин во Сплит, потоа на пиластеркапители во Трогирската катедрала и на еден капител од Задар (М. Васић. Архитектура . . . , сл. 113, 141, 214). Торзијата како анулус се јавува во Дечани на колонката од олтарната преграда јужно од дверите, и на колонетите на западниот и северниот портал (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани. . . , таб. LXVII, XXVIII, XXXIV), така што постои објективна можност овие примери да делувале за појавувањето на торзијата и во пластиката на Марков Манастир. Вон сомнение е дека торзијата општо има врски со својот прототип јажето. Но секако дека не треба да се занемари и мислењето, дека торзијата во камена пластика поминала можеби од металниот накит, каде што не било комплицирано да се дојде до идеја на завртување на две жици или една жица со квадратен профил.

Двата западни чифта октогонални колони имаат бази декорирани со профилација што на четирите агли прави по еден прост котелец, сл. 62,[99]).

Целиот западен портал претставува романична конструкција: со колонетите, со високата линета и особено со декорираниот надвратник, каков што не се среќава во други македонски споменици, осем споме-



Сл. 61 — Четвртиот јужен капител од олтарната преграда во св. Димитрија во Марков Манастир.

---

[99]) Идентични котелци на аглите на стопата има една колона од клаустрот на црквата Collegiata di S. Orso во Аоста, од XII век (C. Ricci, Romanische Baukunst. . . , f. 36). Другите примери, во S. Giulio во Lago d'Orta, од XII век, во С. Пиетро во Фолињо, од XIII век, во С. Мариа Маѓоре во Тосканела, од XI век и во С. Пелино во Пентима, од XII век (C. Ricci, Romanische Baukunst . . . , f. 114, 140 и 179) иако не се идентични имаат на аглите едноставни издадини што потсеќаваат на котелец. Вакви издадини на аглите на стопите имаат на Приморје колоните од Францисканскиот клаустер во Дубровник, и колоните од амвонот на Сплитската катедрала (М. Васић, Архитектура . . . , сл. 164, 197). Несомнено дека сличните детали можеле од Приморје да поминат во Рашка и затоа можат да се најдат изобразени во Дечани на [illegible]ќето стопи од окотогоналните колони во наосот и нартексот (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани . . . , таб. LXII, LXIII, LXIV, LXV).

натите два. Но затоа е ваквата конструкција широко распространета на романичните споменици во Италија[100]), на Приморјето[101]) а потоа и во Рашка[102]), та е возможно конструкторот на порталот да бил повлијаен од романичните примери на Приморјето или Рашка. Но тоа



Сл. 62 — Котелец на една од базите од колоните во наосот во св. Димитрија во Марков Манастир.

влијание не било потполно и скулпторот не бил консеквентен во копирањето на некои од големите рашки споменици. Впрочем и разновидната полихромија на квадерите, керамиката и малтерот не изискувале на фасадата обилна пластика, и затоа е архитравот само фриз, сл. 63, во којшто ластарот обвиткува во медаљони цветови и стилизации.

Потребно е да му се даде предно место на фактот дека целината на црквата е изразит пример на византиската архитектура. Тоа го сведочи и впишаниот крстообразен план со купола на пандантифи; тоа го сведочи и полихромијата на фасадата и стилот на фреско живописот. Но тоа не го покажува декоративната пластика, затоа што тоа не е копија на византиски узор, ами следење на романичен рашки пример.

---

[100]) Во С. Амброѓо во Милано, од XII век; во С. Пиетро во Павиа, од XII век; во С. Микеле во Павиа од XII век; во С. Мариа дела Пиеве, од XIII век; во С. Антимо во Сиена, од XIII век и во катедралата во Троиа, од XII век (C. Ricci, Romanische Baukunst . . . , f. 5, 15, 18, 88, 103 и 190).

[101]) Во Задарската катедрала (М. Васић, Архитектура . . . , сл. 192).

[102]) Во Дечани (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани . . . , таб. XXVIII, XXXII, XXXIV, XXXV).

За олтарната преграда постојат објективни временски и територијални можности за влијание од Дечани. Дечани се наоѓа на истата средновековна државна територија, близу е и постар е за десетина години. При ова не треба да биде изгубен од предвид фактот дека во време на градењето на Дечани, истакнатиот феудалец Волкашин бил во добри врски со династијата и дворот.



Сл. 63 — Надвратник од западниот портал во св. Димитрија во Марков Манастир.

Техниката на изведувањето е доста груба и во несклад со посовршено замислената, но неостварена целина. Се забележува дека пластичните детали се исклучиво флористички, и тоа во голема мерка стилизирани. Скулпторот ја избегнува симетријата во целината на олтарната преграда, но ја задржува еднаквата диспозиција на листовите на двете половини на секој капител. Рељефот е сразмерно висок и доста рамно издигнат.

Испитувањето на живописот покажува дека тој ги следи византиските иконографски традиции. Во многу композиции има колони со капители, но тие се условни, апстрактни, и ниеден детаљ не ги поврзува со скулптираната пластика.

За стилските одлики на оваа декоративна пластика пишува Ж. Татиќ, оценувајќи ја најнапред како романична. Но ова свое мислење Ж. Татиќ сам го ослабува, бидејќи натаму тврди: „. . .што на секаде е сепак задржан византиски манир, со негрижливи но сепак елегантни и точни потези, а не е употребен оној чисто романичен, со своите префинети правилни потези и строго академски решенија"[103]). Сметам дека со ваква формулација Ж. Татиќ како да утврдил дека нема никаква стилска разлика меѓу византиската уметност и романиката, бидејќи термините елегантни и точни потези од една страна и префинети и правилни потези во другиот случај, творат еднаков поим. А тоа значи дека по овој начин Ж. Татиќ не успеал да го разјасни докрај стилското прашање. Во моите испитувања јас не запознав, во современата византиска пластика, примери кои потсеќаваат по концепција, по мотиви или по техника на овие од Марков Манастир, та според тоа пластиката во Марков Манастир не може да содржи само или предимно византиски

---

[103]) Л. Мирковић и Ж. Татић, Марков Манастир, . . . стр. 21,

манир. Напротив, оваа пластика евидентно манифестира угледување на узори што и припаѓаат на сферата на романичната уметност.

Кај оваа пластика постои однос со декоративната пластика, во која има и романичен карактер, во Старо Нагоричино, Лешок, Љуботен, Лесново и секако со декоративната пластика во спомениците од Приморје и Рашка. Инаку врската со останатата современа декоративна пластика во Грција, Цариград и Мала Азија е само посредна.

Автентичноста на декоративната пластика досега не била оспорувана, бидејќи нејзината поврзаност со зградата е бесомнена. Оттука и одговорот на прашањето за датирањето на пластиката е во тесна врска со утврдената 1345 година за започнување на градењето на црквата[104]).

На ова блиско време, на средината на XIV век, му припаѓа и пластиката во црквите св. Богородица во Дреново, во св. Стефан во Конче и на св. Никола во Псача. Пластика којашто стилски несомнено и сигурно се поврзува со пластиката на претходните споменици и со пластиката од спомениците што следат во изложувањето и што се од првата или втората половина на XIV век.

На ова време, на средината на XIV век, му припаѓа и декоративната пластика од црквата

### *св. Никола на Треска*

За декоративната пластика на двете рељефни плочи со отвори за окулуси, во западниот и јужниот фронтон на нартексот, досега покажале особен интерес само двајца учени[105]). Вон од сомнение е, инаку, дека при заедничко разгледување овие пластични детаљи добиваат поинаква и поголема вредност, меѓу ретката пластика од последната група, бидејќи нивниот карактер сумиран со одликите на другите примери дава основа за заклучок непретпоставуван за целината и нејзиниот развиток.

Ваквото поставување на декорирани плочи со отвори за окулуси се јавува првпат во св. Никола, и во Македонија ова нема да се повтори повеќе. Едната од двете плочи, онаа што е поставена на западниот фронтон, е искршена во толкава мерка што е потполно загубена за стилска анализа, но затоа пак плочата на јужниот фронтон, што е сосема зачувана, сл. 64, позволува подетално испитување.

При испитувањето веднаш паѓа в очи дека оваа мермерна плоча има сосем тесна празна бордира, наспроти нагласено декорираниот двоен перваз околу отворот за окулус, што е поставен малку погоре од средината на плочата. Внатрешниот перваз-јажето, од св. Атанасиј

---

[104]) Л. Мирковић и Ж. Татић, Марков Манастир . . . , стр. 2, го објавуваат натписот за градењето на црквата, што го прочитале Срећковиќ и Јастребов: . . . **...сьіже монастир наче се здати лѣто ѕωнг** (6853—1345)... **сьвршн сѐ вь дни... кралıа марка.**

[105]) G. Millet, L'ancien art serbe . . . , p. 149, f. 133, 134; И. Н. Стојковић, Прилог проучавању . . . , стр. 184, сл. 26.

и Марков Манастир се јавува овде по трет и засега последен пат, додека надворешниот перваз, делкан како рабош, е мотив кој единствено овде се јавува во македонската декоративна пластика, доста доцна и веќе не се повторува[106]). Интересна е претставата, во просторот под от-



Сл. 64 — Плоча за окулус на јужниот фронтон на црквата св. Никола на Треска.

[106]) Мотивот рабош го има во св. Софија во Цариград вонредно често како

ворот на двете животни со една глава со круна, коишто се според телесната конституција и според гривите лавови[107]), а и претставата во левиот агол на двата афронтирани грифони со долги разлистени опашки, изобразени во сцена кога пијат од евхаристичната чаша. Останатите три животни: двете афронтирани во десниот агол горе и едното подолу се по изглед меѓусебно блиски и потсеќаваат на кучиња. Занимлив е нивниот идентичен став како со свртени глави си ги гризат опашките, став кој се среќава во спомениците од XIV век.

Макар што се сите животни претставени во еден простор, притоа меѓусебно поврзани со флористички мотиви, сепак деталите не чинат една целина, ами секој од нив живее поодделно. Кон избор на животните скулпторот пријдува со намера за разновидност. Крунисаниот монструм е изразито апокалиптично животно, а таков карактер имаат и двата грифони, чие прво јавување е постаро од христијанската апокалипса. Зачудува понешто реткиот случај апокалиптични животни да се претставени во чинот на евхаристијата. Трите животни во десната половина иако не му припаѓаат на светот на апокалиптичната фантастика, се сепак иреални, судејќи според опашките и панџите.

Симетричноста односно асиметријата на оваа плоча е прашање кое е вредно да се разгледа. Имено, само во распоредот на лавовите како да е наизглед зачувана симетричноста, иако се и кај нив нозете слободно раздвижени. Кај останатите животни не само разновидноста на раздвижените ставови, ами и нивната диспозиција го прекинува односот со симетријата. Оваа општа асиметрија ја засилуваат и произволно поставените палметни стилизации, така што може да се рече дека скулпторот слободно го користи просторот без схематизацијата да го стеснува.

Иако е јасно дека скулпторот овде се движи во концепција на засилена стилизација и во фауната и во флората, се забележува дека ги познава разновидните движења на животните и е во состојба да ги предаде. Неговите животни претставени во профил или со свртен преден дел, имаат правилно пропорционирање, разбирливи ставови и функционално усмерени движења, иако кај две од нив — во левиот горен

---

перваз (L. Bréhier, L'art byzantin, Paris 1924, f. 54; L. Bréhier, La décoration byzantine, Paris s. a., pl. IX, XI). Рабошот го има како перваз и во романичната пластика во Италија: на страничната фасада на романичната катедрала во Битонто, од XII век (C. Ricci, Romanische . . . , f. 215). Истиот мотив се јавува и на Приморје: како перваз околу јужниот портал на св. Трифун во Котор, околу линетата на вратата од катот на св. Донат во Задар, и околу западниот портал на С. Доменика во Задар (М. Васић, Архитектура . . . , сл. 106, 110 и 150). Во Дечани рабошот се јавува пак како перваз (В. Петковић и Ђ. Б., Дечани. . . , таб. XXXVII, LXX).

[107]) Аналогија за лав со две тела и една крунисана глава не можеше да се најде Инаку, постојат две романични аналогии на лав со две тела и една глава, но без круна: на амвонот во С. Амброѓо во Милано, и на порталниот капител во црквата С. Феде во Кавањоло По (C. Ricci, Romanische Baukunst . . . , f. 8, 37). Од исто време, XII век, има во Мирослававото евангелие (Л. Мирковић, Мирослављево јеванђеље, Арх. институт САН, 1, Београд 1950, сл. 15) два лава со извиени тела со заедничка глава како маскерон.

агол и десно среде — ставовите и движењата се прилагодуваат кон аголот на плочата и кон первазот на окулусниот отвор. Суптилноста не е одлика на овој скулптор, но неговото слободно интерпретирање го прави интересен и нов.

На оваа плоча повторно се јавува ниската пластика, и во таа смисла таа се издвојува од групата споменици од првата половина и средината на XIV век. Иако е низок, рељефот е остро контуриран и издвоен од фонот, така што и без многу погодна светлина добива свој израз. Во оваа рамна пластика скулпторот немал можност да се позабави со пластичното моделирање на телата, но тој тоа го постигнал, во извесна мерка, со завојни линии што сугерираат волумен.

Со датирањето на оваа плоча се позабавиле само G. Millet посредно и И. Н. Стојковиќ директно[108]). G. Millet смета дека е окулусот од рашки скулптор, што временски би можело да совпаѓа најповеќе на XIV век. И. Н. Стојковиќ ја смета плочата за доста постара. Краткото споменување на јужната плоча И. Н. Стојковиќ го поместила во оној дел од својата статија, каде што се разгледува пластиката од XI век, според што оваа плоча би требала да биде од XI век. Своето мислење по однос хронологијата И. Н. Стојковиќ го опира посредно само на паралелата со една окулусна плоча што ја дава O. Dalton[109]).

Дури и кога би се елиминирал фактот дека И. Н. Стојковиќ за вакво едно ново датирање на декоративната пластика има само еден аргумент, што е сосема недостатно за важниот проблем одредување на хронологијата, дури и тогаш би можело да се дискутира дали и тој аргумент, што е и случајна и непотходна наспоредба, е правилно одбран. Имено, плочата од Мистра, што од O. Dalton се наведува, имала друга првотна намена, можеби за плоча на олтарна преграда, и тоа е на неа видливо. За тоа зборува и правоаголниот облик на плочата и нагласените две празни и една декорирана бордира. Како плоча од постара олтарна преграда (можеби од X—XI век) таа била повторно употребена за затворање на окулус. Ова последното го потврдува фактот што при перфорирањето на отворот се пресечени орнаментите, а околу отворот нема рам, каков што на плочата од Мистра би можел да се очекува, бидејќи наоколу има убави рамки. Во секундарната употреба таа плоча била взидана во катедралната црква св. Димитрија во Мистра во 1310 година или во XV век[110]), што не може да биде случај и со оваа плоча од св. Никола, заради тоа што меѓу нив нема никаква сличност. Целата орнаментарија на плочата од Мистра се тритрачни стилизации, а од такви нема ни трага меѓу слободно обликуваните палметни форми на плочата од св. Никола. Заради тоа тврдењето на И. Н. Стојковиќ, во овој случај, не е засновано и наспоредувањето на плочата од св., Никола со плочата од Мистра не може да биде прифатено, а најмалку може да послужи за датирање на плочата од св. Никола во XI век.

108) G. Millet, L'ancien art . . . , f. 165; И. Н. Стојковић, Прилог . . . , стр. 184.

109) O. M. Dalton, Byzantine art . . . , f. 99.

110) Ch. Diehl, Manuel . . . , p. 754.

Настрана ова непогодно распоредување, но на датирањето на плочата од св. Никола во XI век се противставуваат и ред други факти. Започнувам најнапред од прашањето за врската на двете плочи со градбата. Испитувањето на односот на плочите со зидањето покажува, дека и плочата на западниот и плочата на јужниот фронтот се взидани во зид со бихромно шаховско зидање, блиско на opus reticulatum. Може да се претпостави дека ако плочите беа подоцна взидани, линиите на тулите и тулените фуги ќе се сечеа под прав агол, а низовите на полињата нормално ќе се продолжуваа и спојуваа. Бидејќи се, меѓутоа,, линиите пред и зад плочите продолжувани во други рамни, се претпоставува дека се тие прилагодени кон плочата којашто е поставена истовремено.

Но не е само техничкиот услов тој што говори во прилог на мислењето дека се овие плочи современи со градењето на црквата. И испитувањето на композиционите одлики ја оправдува претпоставката дека се плочите современи со градењето на западниот дел на црквата, односно со XIV век. Имено, композиционите детали на јужната плоча се видливо прилагодени кон отворот за окулус. Веќе е речено дека и животните и флората се сместени така што водат сметка за просторот на отворот. Самиот отвор е, пак, двојно и нагласено оперваѕен наспроти што целата плоча нема нагласен рам. Според овој детаљ плочата од св. Никола основно се разликува од плочата во Мистра. И овој детаљ е достатен да се претпостави дека е јужната плоча приготвена токму за окулусот, и дека никако не е во секундарна употреба. Тоа значи дека плочата може да е работена кога е граден западниот дел на црквата, и кога несомнено биле замислени, поставени и украсени окулусите на западниот и јужниот фронтон.

Доста јасни елементи за хронолошко одредување даваат и содржинските детаљи. Така, присуството на рабош первазот што во блиско време се среќава во романичните споменици во Италија и на Приморјето, а во Рашка особено често на фрагментите од св. Аранѓели од Призрен, ја исклучуваат во голема мерка претпоставката за XI век. Овој детаљ заедно со лавот со две тела, којшто може да се сретне во италијанската романика, зборува за едно датирање во XIV век, ако се земе предвид дека романичните влијанија се манифестираат во македонската декоративна пластика од втората деценија на XIV век наваму. Порано беше утврден фактот дека во византиската и македонската декоративна пластика не се појавуваат апокалиптични монструми во текот на XI и XII век. Нивното јавување може да се следи од половината на XIV век, а тоа значи дека нивното присуство на плочата го потврдува мислењето дека плочата можела да биде скулптирана во XIV век, кога се назреани разбирањата за воведување на апокалиптични елементи во декорацијата.

Постои уште еден екзактен аргумент за утврдување на хронологијата на јужната плоча. Плочата од западниот фронтон е поставена на еднакво место и има исти димензии како јужната плоча, и заради тоа може да се смета за современа на јужната. Ова тврдење е уште поприфатливо бидејќи во горниот десен агол се зачувал, и покрај големото

уништување, дел од палметна стилизација идентична со вегетабилните украси од јужната плоча. Западната плоча и покрај, речиси, потполното расипување, зачувала местимично и мали делови од натпис, што бил во хоризонтален ред поставен под околусот, а одел и како венец околу декоративните детали на плочата. Целината на натписот е уништена и неговата содржина не може да се прочита, но тука таму може да се разликува по некоја буква. Една зачувана буква чие присуство е од значење е ѫ, што доволно јасно зборува дека и целиот натпис бил на старословенски јазик. Ова насочува датирањето да се бара подоцна од 1282 година, до кога во оваа област бил во занична употреба грчкиот јазик. И бидејќи по овој начин е хронологијата осетно доближена до XIV век, има основана веројатност плочите да се современи на западниот дел на црквата. За датирањето на црквата воопшто Р. Љубинковиќ смета дека може со сигурност да се претпостави нејзиното постоење во XIV век, а В. Петковиќ дека е црквата насигурно од XIV век[111]).

По сето ова разгледување на декоративната пластика од XIV век твеба да бидат резимирани неколку констатации. Проучувањата на деталите во иконографска и мотивска смисла овозможија да се утврди дека декоративната пластика од XI и XII век е во сферата на византиската пластика преземајќи од рановизантиската пластика извесни конструктивни елементи на декорираните делови и знатен број декоративни мотиви. Од друга страна, сега е очигледно дека македонската декоративна пластика од XIV век создава нов однос и со пластиката од Рашка и Приморје, примајќи по тој пат и евидентно романично влијание, иако со доста задоцнување. Ова романично влијание се сеќава не само во изборот на мотивите или во стилскиот приод на скулптирањето, ами се огледува и во изменетата намена на пластиката, којашто е во поголема мерка поставена на надворешноста на спомениците.

Македонската пластика во периодот на XIV век има не само стилски врски со византиската и романичната пластика, ами и несомнени врски со некои споменици во соседните земји и области.

Декоративната пластика од XIV век, како и пластиката од XI и XII век, има сосема слаби и спорадични врски со другата декоративна форма — живописот, во истите или во другите споменици.

Се забележува дека осем византиското и романичното влијание во стилот на македонската декоративна пластика, се сеќава и ориентално влијание и пред XIV век, за да дојде до израз во пластиката на спомениците од XIV век.

---

[111]) Р. Љубинковић, Српски црквени споменици у клисури реке Треске, Скопље 1940, стр. 9; В. Петковић, Преглед . . . , стр. 217. Бидејќи овие мислења за датирањето на црквата не се докажани сметав за потребно да ја проверам и можноста пластиката на окулусната плоча да настанала подоцна од XIV век. Меѓутоа, како што е видливо на фотографијата, во пластичните детали на плочата нема ниеден елемент што би потсеќавал на директно исламско влијание. А такво, ако плочата беше помлада од XIV век, секако ќе се сеќаваше. Такво делумно исламско влијание се сеќава во неколку децении помладиот споменик св. Ѓорѓи во Младо Нагоричино.

Веќе е споменато дека во XI—XII век е во употреба низок рељеф, додека во XIV век се јавува champlevé и висок рељеф. Во менувањето на стилската припадност се јавува и подвоеност во употребата на мотивите. Така на пример траката со пресекот m, плетерот и симболичните знаци се поврзани предимно со пластиката од XI и XII век, додека човечките ликови и апокалиптичните полиморфни монструми ќе се јават во пластиката на спомениците од XIV век.

По сите објаснувања вон од сомневање е дека заради ваквите особености на декоративната пластика од овој период, и од времето на XI—XII век, се има основа за претпоставка на една целина на пластиката со заеднички одлики на развојниот врвеж.

*Konstantin Petrov*:

## LA PLASTIQUE DÉCORATIVE DES MONUMENTS DU XIV-e SIÈCLE EN MACÉDOINE

### RÉSUMÉ

Après avoir examiné la plastique du XI-e au XII-e siècle, l'auteur passe à l'analyse de la plastique décorative du XIV-e siècle et il constate que les recherches effectuées jusqu'à présent n'ont pas offert des données pour déterminer la date certaine de la plastique décorative du XIII-e siècle. Cependant, la plastique décorative du XIV-e siècle en Macédoine est appliquée sur un nombre de monuments beaucoup plus considérable que dans la période précédente. En ce qui concerne le style, l'iconographie, la technique et la destination, la plastique du XIV-e siècle présente des différences remarquables qui la distinguent complètement de la plastique décorative des XI-e et XII-e siècles.

La plastique décorative des monuments macédoniens du XIV-e siècle commence encore à S-te Sophie par l'ambon de l'archevêque Grégoire. Il faut mentionner qu'en observant les ensembles de la plastique décorative de cette période, on peut constater que le processus de diminution de la plastique décorative intérieure durant tout le XIV-e siècle et de plus en plus rapide et se manifeste tantôt par un compromis, et tantôt d'une manière directe et radicale.

Néanmoins, le premier monument, l'ambon de l'archevêque Grégoire, représente un contraste à ce caractère particulier de la plastique décorative du XIV-e siècle comme un modèle de plastique décorative interieure de conception artistique et de réalisation impeccables. En dehors de quelques mentions secondaires et certaines publications de photos, l'ambon ne fut point sérieusement étudié. Voire même, on n'a prêté aucune attention à la voie évolutive des particularités du décor et du style de l'ensemble, ni à la possibilité de sa reconstruction.

Les parties de l'ambon sont installées dans le mimbar actuel. Certains fragments de la construction de l'ambon, comme par exemple les chapiteaux,

ont des formes évidentes, propres d'ailleurs à l'art islamique, ce qui témoigne d'une influence de l'Islam sur l'ambon de S-te Sophie. Le champlevé, technique exclusive à la sculpture par le remplissage des parties excavées avec du nigellum de la nielle, généralement connue en Egipte, à Byzance, à Rome, en Albanie, à Venise et en Grèce byzantine médievale, est appliqué aussi sur les monuments islamiques. Mais ce n'est qu'une tradition byzantine en rapport avec la technique champlevé du XIII-e siècle de Porto Panagia en Thessalie et la frise au-dessus des portes à Hillendar, datantt d'environ 1300. Les hélices arabesques ne sont qu'un supplément extérieur décoratif aux nombreux symboles chrétiens, directs ou indirects.

L'ambon attire l'attention par la signature et le rang hiérarchique du donateur l'archevêque Grégoire, en abréviation dans le medaillon, placés à la corniche supérieure du baldaquin, ce qui est appliqué aussi non sans certaines modifications sur la façade de l'église sous la corniche du toit. Ce renoncement à l'anonymat apparaît en Macédoine quelque peu auparavant avec les peintres Eutichès et Michel qui ont plusieurs fois signé leurs oeuvres d'art. Parmi ces nombreux éléments et symboles décoratifs, y compris également la scène eucharistique, on doit prêter une attention particulière non seulement à l'expression plastique de cerains effets chromatiques, comme par exemple les ocelles sur les plumes de la queue des paons, mais aussi à la pré sentation de la capsule de pavot comme motif symbolique de l'agriculture, propre à ce climat, que l'on a conservé ,même dans les motifs d'aujourd'hui.

Quant à la détermination de l'âge des dalles de l'ambon, il ne suffit pas de prendre en considération seulement la technique sculpturale champlevé des abréviations des médaillons de l'archevêque Grégoire, mais encore et surtout les caractères du style des détails sculpturaux, ce qui distingue nettement cet ensemble du style du parapet de l'autel du XI-e siècle et le date du XIV-e siècle, plus présisément de 1317.

L'importance des caractéristiques de la technique et du style ne consiste pas uniquement dans la détermination de l'époque ou ces dalles furent sculptées, mais en plus les dimensions de toutes les parties annoncent la possibilité de faire un essais de reconstruction de l'ambon, ce qui prouve que tous les fragments font partie d'un même ensemble et datent également de la même époque. La reconstruction est réalisée des parties des dalles et des fragments conservés. Pour résoudre le problème de la hauteur de la loggia, on s'est servi de l'angle de 42° constaté entre la cathète et l'hypohénuse des dalles rhomboïdales de la rampe de l'escalier. La largeur de la loggia décorée etait fixée sur le modèle de la reconstruction précédente du paneau antérieur quadrifolié de l'ambon. Les autres problèmes des détails de la reconstruction sont résolus d'après les dimensions des parties et des fragments conservés de la décoration.

Les chapiteaux des tribillons de la galerie de la partie extérieure du narthex de l'archevêque Grégoire datent aussi du début du XIV-e siècle (1317) et par leur style, leurs motifs et les caractéristiques de la technique sculpturale sont identiques à l'ambon de l'archevêque Grégoire. Les chapiteaux de la colonnade de l'étage et du rez-de -chaussée de la partie extérieure du narthex, ont des formes identiques à celles des chapiteaux de l'am-

bon et appartiennent à la même époque. Ayant en vue tous les points communs de la plastique de l'ambon de celle des tribillons et des colonnades de la partie extérieur du narthex, on peut conclure qu'ils proviennent d'un même atelier de 1317 (fig. 1, 2, 3, 4, 5, 6, 7, 8, 9, 10, 11, 12, 13, 14, 15, 16, 17, 18, 19, 20).

On range aussi parmi les objets anciens de la plastique décorative extérieure de la première moitié du XIVe siècle les fragments trouvés en plusieurs endroits à Skopje. Aux hypothèses incertaines proposées jusqu'à présent, on peut opposer que tous ces fragments avaient appartenu au portail d'un monument non identifié de Skopje. Les recherches ont démontré qu'au cours de cinquante ans à partir de la première trouvaille des fragments., ceux-ci ont été brisés pour des raisons inconnues et la plupart ont disparu. Les monstres et les bêtes apocalyptiques, dimorphes et polymorphes. representés dans rectangles en bordure d'hélices cordiformes et sinusoïdales avec des demi-palmettes, ne sont pas uniquement un sujet intéressant par leur motif. Comme les visions apocalyptiques n'apparaissent en Macédoine qu'au début du XIVe siècle, les monstres apocalyptiques seivent en même temps de base pour la révision des tentatives peu sûres jusqu'à présent concernant la datation de la plastique en générale et particulièrement de celle du monument non identifié du début du XIV-e siècle. Il faut ajouter que dans le traitement du style de cette plastique on reconnaît une certaine influence romane. (fig. 21, 22, 23, 24, 25, 26).

On a conservé de l'eglise de St Georges à Staro Nagoričino la colonade biforée avec un noeud du bifore occidental et les chapiteaux du parapet de l'autel ainsi que ceux des deux colonnes du narthex. Les tentatives pour fixer la date du parapet de l'autel, au XI-e siècle, sont révisées comme étant insuffisament documentées, car il existe presque une parfaite identité, concernant certains détails, entre les chapiteaux de la colonnade du bifore occidental qui doit dater de l'époque de la dernière annexe de l'église en 1317. Il faut souligner qu'on trouve aussi des traces d'influence romane dans le traitement sculptural, ainsi que dans certaines profilées. (27, 27, 29, 30).

Ensuite, l'auteur accorde son attention à la plastique, de l'église S-t Athanasse à Lešok dont les parties du parapet de l'autel et la transenne fragmentaire en rosettes, sont presque complètement conservées. Après la révision des tentatives pour la détermination de l'âge, on a daté la plastique entre les années 1320 et 1331. Il faut dire aussi que la reconstruction précédente, a de nombreux défauts radicaux et des propositions inexactes tandis que la nouvelle reconstruction de l'auteur établit une place fonctionnelle à toutes les parties intégrantes du parapet de l'autel. Quant aux motifs et aux détails décoratifs des chapiteaux du parapet sculptés en précieux onyx jaunâtre, on peut soutenir l'opinion, d'ailleurs assez bien fondée, qu'ils sont tout au plus proches au choix complet des motifs romans. Quant au style, il se trouve, pour une bonne partie, sous l'influence romane. En ce qui concerne la transenne de la rosette, on pourrait dire qu'elle marque une influence directe de la côte adriatique et peut être l'ouvrage d'un artisan venu de là-bas, car on ne trouve pas un seul modèle de cette transenne sur les monuments de l'ordre de Raška. (fig. 31, 32, 33, 34, 35, 36, 37, 38, 39, 40, 41, 42, 43, 44, 45, 46, 47, 48, 49).

En 1337 la patricienne Danica a laissé à l'église de St Nikolas un chapiteau décoré appartenant au naos avec des motifs dont la plupart sont identiques à ceux de St Atanasse à Lešok. Quoique leur réalisation ne soit pas si parfaite que celle de St Athanasse, on sent une influence romane relative au choix des motifs et au traitement du style. La présence d'un grand oculus sur la façade d'ouest qui avait peut-être une transenne de rosettes confirme et complète en meme temps cette impression (fig. 50, 51). Dans la plastique du chapiteaux du bifore oriental, des dalles du trifore septentrional et du portail du sud de l'église de 1341 des archanges Gabriel et Michel à Lesnovo, on reconnaît, à côté des composantes bysantines évidentes, certaines influences romanes concernant les motifs. (fig. 52, 53, 54, 55, 56, 57).

D'après les caractéristiques et le choix des motifs, la plastique décorative de St Dimitri au monastère de St Marc de 1345 est en rapport avec les monuments sous l'influence romane. La plastique décorative intérieure est appliquée sur les chapiteaux du parapet de l'autel, de même que sur la base des deux paires de colonnes d'ouest du naos et sur l'architrave du portail de l'ouest. (fig. 58, 59, 60, 61, 62, 63).

Dans l'église St Nicolas à Treska du XIV-e siècle est conservée une dalle en marbre appartenant à l'oculus du fronton du sud. Les monstres apocalyptiques intérprétés, leur style et la lettre de l'alphabet slave sur la dalle éndomagée du fronton d'ouest prouvent que la plastique pourrait dater du XIV-e siècle, c'est-à-dire de l'époque à laquelle appartient l'église elle-même. Les tentatives d'une datation antérieure XIV-e siècle sont révisées étant considerées sans fondement. (fig. 64).

En conclusion on peut dire, que les observations des détails relatives à l'iconographie et au motif permettent la constatation que la plastique décorative du XI-e et XII-e siècles se trouve dans la sphère de la plastique, byzantine, en empruntant de la plastique haute byzantine certains éléments constructifs des parties décorées et un nombre considérable de motifs pour la décoration. En outre il est évident que la plastique décorative macédonienne du XIV-e siècle crée un nouveau rapport avec la plastique de Raška et celle du littoral et subit, bien qu'avec un certain retard, une influence romane. Cette influence est visible non seulement dans le choix des motifs ou le traitement du style de la sculpture, mais aussi dans la destination, modifiée à un certain point de la plastique, laquelle est appliquée dans la plupart des cas à l'extérieur des monuments. Outre les influences byzantine et romane, on découvre, même avant le XIV-e siècle une influence orientale, qui se manifeste surtout dans la plastique de certains monuments du XV-e siècle.

Au XIV-e siècle, la plastique des monuments macédoniens a des points communs relatifs au style non seulement avec les plastiques byzantine et romane, mais aussi avec les monuments des pays et des régions avoisinants. La plastique décorative du XIV-e siècle en Macédoine, de même que celle du XI-e et XII-e siècles n'a pour ainsi dire que des rapports sporadiques avec l'autre forme décorative — la peinture des mêmes monuments ou des autres.

Quant au style, il apparait une divergence dans l'emploi des motifs. Par exemple, le ruban avec la coupe *m*, l'entrelacs, et les signes symboliques se rattachent surtout à la plastique des XI-e et XII-e siècles, tandis que les figures d'hommes et les monstres apocalyptiques polymorphes apparaîtront dans la plastique des monuments du XIV-e siècle. D'autre part, aux XI et XII-e siècles, on emploie le bas-relief et au XIV-e, à côté du champlevé, on trouve aussi le haut-relief.

A la suite de ces explications il est incontestable que, d'après ces caractéristiques de la plastique décorative de cette période de même que de celle du XI-e—XII-e siècles, il est permis de supposer que la plastique représente un ensemble avec des marques distinctives communes de la voie évolutive.

*Ѓорка Јосифовска*

# ИЗВЕШТАЈ ЗА ЗАШТИТНОТО ИСКОПУВАЊЕ НА ЕДНА ХАЛШТАТСКА ГРОБНИЦА ОД СЕЛОТО ЖИВОЈНО

Селото Живојно се наоѓа југоисточно од Битола, во долината на Црна Река, на околу 5 км јужно од неа*. Со археолошките откритија што се предмет на овој прилог, селото не се јавува за прв пат во археолошката литература, зашто е од порано веќе регистрирано како значаен локалитет со остатоци од праисторискиот, а особено од античниот период[1]).

Локалитетот „Бели Каменови" кадешто е извршено во насловот наведеното ископување, се простира околу 1,5 км јужно од селото, речиси на самата грчка граница. Расположен е на една пространа падина, која постепено се спушта кон малата река Здравица, зафаќајќи површина од приближно 100 хектари. Едното место на локалитетов, до патот што води за границата, носи име „Гроб". Името „Бели Каменови", според податоците добиени од месното население, локалитетот го добил од грамадите камења што некогаш на многуте места на неговата површина се издигале, а за кои не се знае кога биле растурени и разне-

---

*) Посетувањето на ова село од страна на потпишаната во времето од 23 до 26 април 1956 година извршено е надвор од предвидениот план на Археолошкиот музеј со цел да се испита локалитетот Керало — каде што според извештајот на П. Мачкиќ, тогашен директор на Народниот музеј во Битола, во месец април истата година биле случајно откриени десетина антички гробови — и евентуално да се преземат некои заштитни мерки. Од извештајот на Мачкиќ, којшто го посетил теренот од 28 до 30 март, и од неговиот теренски записник, се гледа дека гробовите, од кои два откопани во негово присуство, биле скелетни и некои од нив конструирани од монолитни шкрилести плочи меѓу кои имало и неколку со грчки натписи. Гробниот инвентар — сега во Битолскиот музеј — главно се состоел од керамички садови и бронзени монети од времето на Римската Империја (Комод, Диоклецијан, Константин и др.), а имало и нешто накит. При обиколката на теренот, потпишаната ги затекла сите гробови веќе затрупани, а меѓу материјалот употребен за нивна конструкција: три надгробни плочи со грчки натписи, едната со врежана геометриски стилизирана човечка фигура и една примитивна антропоморфна стела. Локалитетот, кој е познат и под името „Забрдо", се наоѓа на една височинка околу 1 км јужно од селото, недалеку од месноста „Бели Каменови".

[1]) М. Грбиќ, Археолошки наоѓалишта во Македонија, Гласник на Музејско-конс. друштво на НР Македонија, I 1954 (в. картата на арх. наоѓалишта, каде е Живојно означено како праисториски локалитет. N. Vulić, Archäologische Karte von

сени. Се памети само дека тука при орање често се наидувало на човечки коски, плочи од камен, керамични садови и украсни предмети од метал. Денеска на ова место, што одмана се обработува и засејува со разни житни култури, не постојат — колку што ни е познато — повеќе такви грамади[2]).

Името Гробот, меѓутоа, наоѓа свое објаснение во една легенда која се однесува до еден по потекло многу стар обичај, што и денеска сеуште се одржува во некои краишта кај нас.[3]).

Археолошкиот карактер на овој локалитет, што можеше веќе да се претположи и врз основа на обата топоними[4]), како и од добиените податоци, установен е сосема случајно, со откривањето праисториските гробници на нивата од Драган Ташковски во месецот март 1956 година. Од трите гробници колку што беа пронајдени, само едната е отворена

---

Jugoslawien, Blatt Prilep—Bitolj (1937, стр.—51.—Во селото на повеќе места постојат височинки обележени со познати археолошки топоними „Тумба". Најзначајни се: Саат Тумба, Мугуличка Тумба и Грабанска Тумба. Најголемата е Саат Тубма, која се издига над самото село. На неа според преданието постоела од мермер соѕидана црква со саат на неа. За Мугуличка Тумба се раскажува дека некогашното население ја подигнало со насипување земја и дека во неа често се наидувало на гробови и темели од куќи, а за Грабанска Тумба дека некогаш претставувала село, што населението го напуштило бегајќи од некаква заразна болест. Освен споменатите, во близината на селото постојат и повеќе други локалитети, на пр.: Градиште, Влако, Сулева Вода, Бранковец, Друмот итн. Градиште, чиј западен дел носи име Кула, се издига североисточно од локалитетот Бели Каменови. Од овој-поправо од местото „Гробот" што се наоѓа на него — одделен е со еден трап, наречен „Богат Дол", а од месноста Влако со реката Здравица. Според преданието на Градиштето постоел град, а на местото Кула една голема градба. Обете месности — и Градиштето и Влако, претставуваат значајни археолошки локалитети со остатоци од праисторискиот (започнувајќи од неолит), та сè до периодот на доцната Римска Империја. На месностите Сулева Вода и Бранковец се наоѓани стари гробови, а на Друмот римски монети (сега во Битолскиот музеј). Ќе напоменам уште дека пред јужната страна од одамна напуштено селско црквиче посветено на св. Илија се наоѓа една мермерна касета, (1 м × 1 м), орнаментирана со акантова розета во ромбова рамка, за чија провениенција тогаш не можев да бидам известена, но која јасно укажува на постоењето некоја монументална антична градба во самото Живојно или пак во неговата најблиска околност — најверојатно на Градиштето од кадешто населението се снабдувало со градежен материјал при изградбата на селото.

[2]) Меѓутоа, според податоците добиени од Јован Николовски, на оваа месност постојат неколку височинки. Заради прекраткото време немав тогаш можност да ги посетам, како и пред малу споменатите локалитети, со исклучок на Градиштето — поправо само на помалиот негов дел.

[3]) Според легендата Гробот му припаѓа на еден од *бабарите* што загинал на празникот св. Василија во судирот помеѓу бабарите од селата Живојно и Цетина и токму на ова место бил погребен. Слична легенда, поврзана за месноста Џемаларски гробишта (помеѓу селата Уланци и Џидимирци) забележил и д-р В. Радовановиќ во својата интересна статија „Народно опхођење према старинама у Ј. Србији" — Јужни преглед II, бр. 9, Скопље, 1928, 393—394, којашто, покрај другото, содржи и многу археолошки податоци. Тој установил дека стари, напуштени гробишта, освен под споменатото име, се среќаваат и под имињата Бабарски гробишта, а исто така и Русалимски гробишта (стр. 394).

[4]) За топонимот Гроб види: М. Грбиќ, Основи истраживања археолошких налазишта, САН, повремена издања Арх. Института (1953) св. I стр. 52. Бели Каменови кај нас изгледа дека е соодветен со топонимот Мраморје во Србија (ibid. стр. 52).

во присуството на стручно лице[5]). По извештајот за нејзиното откопување — што претставува главна задача на овој прилог — ќе се обсрнеме и на другите две, и ќе ги разгледаме и предметите што наводно во нив биле затечени, а кои благодарение само на некој срeќен случај се зачувале и станале своина на Археолошкиот музеј во Скопје.[6])

## ГРОБНИЦА I

Никакви други надворешни белези не укажуваа за постоењето на оваа гробница на ова место освен одвај забележителните рабови од плочите што биле употребени за нејзината конструкција. Гробницата е од типот на камени сандаци — цисти. Конструирана е од четири само заделкани плочи синикав шкрилец, чија дебелина варира од седум до десет сантиметри. На нивниот состав — особено при дното во аглите — установени се остатоците од глинеста земја (умелика), употребена со цел да се спре продирањето на водата во внатрешноста.[7]) Димензиите на гробната комора се следните: должина 1,90 одн. 1,98; ширина 0,94 и длабочина 0,80 м. Од надворешната страна должината на гробницата е поголема и изнесува 2,15 (источна) и 2,22 метра (сл. 1).

Покривната плоча не е затечена на место. Таа — не се знае кога, но секако одамна, била однесена, така што гробната комора сè до врвот била исполнета со влажна земја измешана со камчиња и грутки глина. Дното ѝ не беше поплочено цело, туку само на две места беа поставени напречно, директно на здрава земја, две камени плочи со цел да послужат како подлога за главата и нозете на погребените.[8]) Во гробницата се установија остатоци од два скелета. Од едниот е зачуван само окципиталниот дел од черепот што бил положен врз плочата во северниот дел од гробот, долгите коски од десната рака, неколку ситни коски од истата рака во пределот на градите, како и таквите од стапалата: нешто на плочата, а нешто растурени околу неа[9]). Според положбата на черепот којшто е зачуван in situ, и на другите запазени коски, може да се прет-

[5]) Ископувањето е извршено на 25 и 26 април од страна на потпишаната со учество на фотографот на Археолошкиот музеј Димче Чериаковски. — Податоците за гробовите се добиени за време на обиколка на веќе споменатиот локалитет Керало.

[6]) Предметите се откупени за праисториската збирка на Археолошкиот Музеј во Скопје.

[7]) Цистите од гробовите во илирската некропола во Осор со иста цел од надворешната страна биле потполно премачкани со пласт глина (Младинео, Искапање илирских тумула у Осору на отоку Црешу, Археолошки преглед I (1959) стр. 71. Истото како кај нас е констатирано и на некрополата во Сарај (П. Мачкиќ, Д. Симоска и В. Трбуховић, Ранохалштатска некропола на локалитету Сарај у Броду, Старинар XI (1961), стр. 202 и 207.

[8]) Ширината на овие плочи изнесува: во јужниот дел од гробницата 0,27 м, во северниот 0,17. Под главата на скелетот во гробницата 3 од споменатата некропола во Сарај била поставена мала камена плоча, додека останатиот дел бил непоплочен (ibid. стр. 201). — Само во делот кај што се наоѓала главата била поплочена и гробницата што ја открил во Демир Капија Јосип Корошец (Заштитно истраживање у Демир Капији I 1948 године, Зборник на Археолошкиот музеј Скопје, 1956, Т. I стр. 103).

[9]) Гробницата е ориентирана: С-СИ — Ј-ЈЗ.

положи дека умрениот бил погребен во испружена положба. Неговата височина — во недостиг на другите податоци — заклучувајќи според оддалеченоста помеѓу пред малу споменатите плочи, не можела да изнесува помалку од еден метар и половина. До него, нешто подолу од висината на десното рамо, откриен е исто така, како изгледа, in situ.



Сл. 1

дел од черепот што му припаѓал на другиот скелет, строшен до таа мера што уште за време на вадењето од гробницата се распадна. Од предметите, во продолжение на десниот хумерус, затечен е железен врв од копје, до него еден керамичен сад, а во спротивниот агол еден силно кородиран, свиткан предмет од железо (сл. 2 и 3).

Освен остатоците од скелетите во самата гробница, и надвор од неа, долж нејзината северна страна, се откри забележително купче коски, како што изгледа нарочно наредени, меѓу кои три черепи и повеќе фемури, а врз нив еден доста голем фрагментиран керамичен сад, испол-

нет со земја. Површинскиот пласт од коските се наоѓал на истото ниво како и покривната плоча некогаш, така што истовремено кога и таа бил зафатен со рало при орањето и отфрлен, а черепите, и нагоре завртениот дел од садот, засечени. Нешто цевчести коски, но расфрлени, се пронајдени и долж источната страна од гробницата, само на нешто пониско ниво од нејзиниот раб. Но, за ова подоцна, а сега да пристапиме кон описот и анализата на предметите.



Сл. 2

Копјето е затечено во фрагменти, но in situ, што ни позволи да го установиме неговиот облик како и димензиите. Се состои од 11 см долга конична цевка, која постепено се проширува во форма на ловоров лист, среде кој се забележуваат остатоци од пластично ребро. Листот е долг 15 см, така што целокупната должина на копјето изнесува околу 26 см. Промерот на отворот од цевката, во која се зачувани остатоци од дрво на коешто копјето било насадено, е 2,5 см. Железните копја од овој облик се чести наоди во халштатските некрополи воопшто, па и кај нас. Според Гарашанин тие припаѓаат во постарата фаза на полниот македонски Халштат.[10])

[10]) М. Гарашанин, Разматрања о македонском Халштату, Старинар V—VI (1956) стр. 32, n. 52.

За железниот предмет споменат погоре, којшто најверојатно претставува еден фрагментиран, околу 25 см голем, малу свиткан нож, заради лошата запазеност не би можеле ништо повеќе да речеме. Како и копјата, и ножевите од поголеми или помали димензии се вообичаени



Сл. 3

во гробовите од железната епоха.[11]) Сепак, не треба да се исклучи мож носта дека би можел да биде во прашање и некој друг предмет. Керамичниот сад, полн со земја е затечен во донекаде дислоцирана положба, поправо само дотолку. што од притисокот на земјата се превртил на страна при кое обете рачки му се искршиле на неколку парчиња. Тој има крушеста форма, цилиндричен — поправо нешто коничен врат, две ширитести, два сантиметра широки рачки што во висок лак се

[11]) В. И. Микулчиќ, Могили од „Орлова Чука" кај село Караорман, Зборник на Штипскиот музеј, II, 1961, стр. 59.

издигаат над малу задебелениот раб и дно без нога и рамно.[12]) Преминот од вратот во рамото е постепен. Садот е изработен со рака, без грнчарско коло. Од надворешната страна има изгладена мазилка во бојата на потемен окер, врз која се забележуваат траги од механичко гладење. Доста слабо врзана за својата подлога, таа на многу места е наполно откорната. Освен ова, покрај другото, на садот се забележуваат и оштетувања во вид на мали вдлабнатинки што настанале од ударите на камчињата со кои била измешана земјата. Според одвај забележливите остатоци од црна боја, се гледа дека садот бил орнаментиран. Треба да се одбележи дека на некои места има траги од горење (сл. 4).



Сл. 4

Преминувајќи кон приведување аналогии за овој сад најлогично ќе биде да ги побараме на територијално најблиските локалитети од ваков карактер, а тие се некрополите од железната епоха во Сарај кај Брод на Црна Река[13]) и Висои I северно од Битола[14]). Меѓу керамичниот материјал од првата некропола во поглед на формата мошне близок на нашиот сад е примерокот од гробот 20, за којшто авторот наоѓа потполна аналогија во садот од Белградскиот музеј, чија точна провениенција не е позната, но за којшто со сигурност се мисли дека потекнува од територијата на југословенскиот дел на Македонија.[15]) Од некрополата Висои, меѓутоа, ние располагаме со повеќе примероци од по-

---

[12]) Останатите димензии: висина 18,5, промер на отворот 10,5, промер на дното 9,5 см. Рег. бр. 2241.

[13]) П. Мачкић, Д. Симоска и В. Трбуховић, о. с. стр. 199 и д.

[14]) Петар Мачкић и Драгица Симоска, Теренски радови Битољског музеја у 1954 години, Музеји 9 (1954) стр. 208.

[15]) Д. Гарашанин Из бронзаног доба Македоније, Музеи 7 (1952) стр. 55 и д.

мали и поголеми димензии, што би можеле да бидат приведени како аналогија за нашиот. Ќе се ограничиме само на неколку од нив — имено на примероците од гробовите: 6, 14 и 22, коишто, со оглед на нивната форма, на прв поглед, речиси, се идентични со нашиов, особено ако не се губи од предвид дека претставуваат рачна изработка, а блиски се и по фактурата, како, донекаде, и по своите димензии[16]). Сите тие се дел од затворени гробни целини во кои биле откриени заедно со други предмети — оружје и накит: во гробот 6 со фибула во форма на очила без осмица, во гробот 14, како кај нас, со железното копје, и најзад во гробот 22 — покрај останатото — со железното ноже, исто така како кај нас. Во врска со последниов треба да се потцрта дека на некои места од неговата површина се зачувани остатоци од сликана декорација. Ова не е случај со останатите споменати примероци со што не се исклучува можноста дека и тие, како веројатно и некои други, сега недекорирани примероци од оваа некропола, првобитно биле украсени. Ако се потсетиме дека и нашиот сад бил декориран, тогаш приведените аналогии делумно не се ограничуваат само на обликот на вазата.

Освен предметите за коишто досега стануваше збор, вредно е да се одбележи дека недалеку од ножот, во ќошето, при чистењето на гробницата е најден еден мал откршок од кремен. Ова дотолку повеќе што слични кремени откршоци — според зборовите на Д. Ташковски и оние што заедно со него ги откопале другите две гробници — биле забележени и во нив. Истото установил и Шиме Батовиќ во еден од гробовите во Илирскиот тумул во Доњи Биљани кај Задар, каде што на градите од скелетот во гробот I, заедно со фрагментот од фибула, бил пронајден и еден откршок од кремен.[17]) Нема сомневање дека овој обичај имал култен карактер, а веројатно произлегува од истите подбуди од кои и ставањето белкамен во урни, како што забележил Хилдебрант на некои некрополи со урни во Унгарија.[18])

Што се однесува до припадноста на споменатите предмети, бидејќи е во прашање двојна инхумација, на мислење сме дека тие треба да му се припишат на главниот скелет — имено на скелетот од војникот кој бил погребен прв, на што укажува и неговата централна положба во гробницата.

Во гробницата, меѓутоа, требало да има уште и други предмети на што укажуваат трагите од виолетен оксид на некои коски во близината на другиот скелет. Во прашање е најверојатно накит кој бил ограбен, кога гробницата — не се знае во кое време — била отворана. Тој можел да му припаѓа на другиот скелет, во кој можеме да ја видиме жената на војникот, што била погребена истовремено, или нешто подоцна од него.

---

[16]) Инв. броеви: 2365, 2364, 2368. И на ова место ѝ се заблагодарувам на Драгица Симоска, службеник во Народниот музеј во Битола, што ми го покажа материјалот од некрополата Висои и ми ги даде потребните податоци.

[17]) Илирска хумка у Доњим Биљанима, Археолошки преглед I. 1959, стр. 57.

[18]) Arch. Ertesito, XLIII, 1929, 323 (Цитирано преку Д. Срејовиќ, Некропола у Доњој Брњици, Гласник Музеја Косова и Метохије, IV—V, 1950—60, стр. 103).

Во поглед на хронолошкото определување на инхумациите од значај е железното копје за кое е расправано погоре.

Реконструкцијата на садот што беше положен врз коските надвор од гробницата не може да се изврши во потполност, бидејќи не достига токму оној дел каде требало да биде рачката. Сепак, тргнувајќи од она со што располагаме, може да се установи со сигурност дека пред нас се наоѓа еден бокал првобитно со една рачка, и тоа варијанта со назад засечен врат, т. н. ојнохоа од македонски тип (сл. 5). Садот е од средна



Сл. 5

големина (вис. 24,5 см), со изразито крушеста форма.[19]) Сразмерно доста висок врат со уста лесно извлечена кон надворешната страна, при коренот остро преминува во заоблено рамо и малу сплеснат, топчест мев, од којшто ѕидовите се спуштаат во коса линија кон рамното,

[19]) Димензии: висина 24,5; промер на дното 10,5 см; рег. бр. 2241.

непрофилирано дно. Изработен е без грнчарско коло од рамномерно печена светло розикава земја, армирана со ситни зрнца кварцит. Внатрешната површина е доста груба, додека при дотерување на надворешната е применета слична — поправо иста постапка, како и кај претходниот сад, што се забележува на местата каде што е запазен горниот мазен пласт, кој сепак — како што изгледа — бил нешто потенок и поцврсто врзан за подлогата. Речиси на целата површина тој е мошне излижан[20]), но сепак не до таа мерка што не би можело да се констатира дека се декорирани не само сите оние делови од садот што обично



Сл. 6

добиваат орнамент, туку и дека е во прашање праволинејна геометриска декорација, изведена со алова (печена сиена) боја во техника на мат сликање (сл. 6). Остатоците на работ, како и на рамото и мевот на бокалот, даваат можност за потполна реконструкција на орнамен-

[20]) Освен ова на мевот се забележуваат и оштетувањата во вид на вертикални цртички, направени со некакво остро орудие.

талните мотиви на тие места, Тие се состојат од паралелни линии и косо шрафирани триаголници со врвови завртени надолу, распоредени така што паралелните линии во четворна низа го опашуваат садот при базата на вратот и го следат неговиот раб, додека триаголниците го украсуваат неговиот мев. Што се однесува до декорацијата на вратот, тргнувајќи од одвај запазените остатоци од мрежести мотиви со кои биле исполнети орнаментите[21]), можно е да се претположи дека таа се состоела од еден голем рамнокрак триаголник, поставен во средината, со врвот нагоре, и од две ромбични полиња со кои тој бил фланкиран од едната и од другата страна. Споменатите орнаменти во ваква комбинација би претставувале мошне прикладен украс за овој дел од бокалот. Според тоа, макар што до сега не сме ги сретнале комбинирани на овој начин, предложената реконструкција нам ни изгледа и веројатна и логична. Ова дотолку повеќе што вака поставени, мрежесто исполнети триаголници, доста често се јавуваат како украсен мотив на горниот дел од садовите[22]), а ист е случајот и со ромбичните полиња[23]).

Бокалите со назад засечен врат како што е нашиов претставуваат омилена керамична форма низ целата бронзена епоха[24]), а во следната-раножелезната, која според Хертли го претставува токму периодот на вакви бокали, влегуваат во општа употреба во целата Македонија[25]). Нашиов примерок со својот облик, со декорацијата, а исто така и со техниката применета при нејзиното изведување, првенствено се поврзува со сликаната керамика од Бубушти, датирана под самиот крај на касната бронзена епоха, поправо во периодот што претставува премин од касната бронзена кон раната железна епоха[26]). Тој, меѓутоа, наоѓа блиски аналогии исто така и во керамичниот материјал од железната епоха од Пателе, локалитетот со керамика од ваков карактер, кој територијално е најблизок до Живојно[27]). Во Козани исто така меѓу керамиката од раната железна епоха наоѓаме аналогија за нашиот сад[28]).

Керамичните фрагменти на коишто спорадично се наидуваше во самиот почеток на ископувањето пружија можност за реконструкцијата на уште еден сад — поточно само на горниот негов дел, од истиот тип на којшто му припаѓаше и претходниот, но различен во однос на орнаменталниот мотив со кој е декориран и техниката во којашто е тој изведен. Во прашање е, значи, еден бокал со назад засечен врат, моделиран

---

[21]) Не е исклучено дека би можел да биде во прашање и орнаментот на шаховските полиња, добиен со алтернација на необоени и мрежесто исполнени полиња.

[22]) S. Casson, Macedonia, Thrace and Illyria, Oxford 1926, fig. 33 (Kilindir — бронзена епоха); fig. 34 (Chauchitsa — бронзена епоха); W. A. Heurtley, Preistoric Makedcnia, Cambridg 1939 cat. 241, 422и 425 (касната бронз. епоха) и др.

[23]) Ibid. cat. 462 и 463 (Boubousti — доцната бронз. епоха).

[24]) Ibid. стр. 98

[25]) Ibid. стр. 103.

[26]) Ibidem, cat. 463, 464 и 565, стр. 43.

[27]) Casson, o. c. fig. 63 (еден од бокалите, кој од нашиот се разликува во извесен детаљ односно формата, украсен е со издолжени триаголници што поаѓаат од пара лелните линии при базата на вратот, изгледа шрафирани.

[28]) Το Ἔργον τῆς Ἀρχαιολογικῆς Ἑταιρείας κατὰ τὸ 1960, Ἀтина, 1961, 99—100, (εἰκ. 113);

од ќерамидно-розикава земја, кој се одликува со добра фактура. Срекна околност е што се пронајдоа токму оние делови врз основа на кои можеше да се изведе потполна реконструкција на вратот со рачката — карактеристична за раната железна епоха — и соодветниот дел од ѕидовите[29]). Садот е украсен просто, со кратки коси, паралелно поставени цртички, коишто изведени во техниката на врежување, во вид на еден фриз го опашуваат садот на местото каде што вратот преминува во рамото (сл. 7). За разлика од предходниот сад што бил приложен кон скелетите со кои е најден, овој, најверојатно, по завршеното погребување бил искршен на гробот, според погребалниот ритуал во тоа време.



Сл. 7

Надвор од гробницата се откри уште еден предмет, чија припадност не може да се определи. Во прашање е еден бронзен прстен со отворени, малу крстосани краишта, изработен од тенка, околу 1 см. широка панделка, чиј промер изнесува приближно 1,7 см. Тој е откопан на 0.40 м од површината, недалеку од бокалот, за време на изгладувањето на профилот кој се протега паралелно со западната страна на гробот (сл. 8 и 9).

Приврзувајки го извештајот за откривањето на гробницава ни се наложува потребата да се обидеме да дадеме одговор на некои прашања што се појавија уште во почетокот на откопувањето, во моментот

---

[29]) Heurtley, стр. 103—104; fig. 105-к.

кога надвор од неа се открија остеолошките остатоци од неколку, изгледа од три скелети, и кога се установи дека тие на ова место не се само нафрлени, туку нарочно наредени. По кој случај овие скелети се нашле овде и кога? Дали треба да се доведат во врска со оваа гробница? Според нашето мислење: да. И не само тоа. Имено, претполагаме дека гробната конструкција не била подигната за војникот чии остатоци ги затековме



Сл. 8

во неа, туку токму за оние чиишто скелети се наоѓаат надвор од неа. Значи, пред да биде исползувана за секундарна инхумација, гробницата по некој начин требало да се ослободи од скелетите затечени во неа. Дека кон оваа постапка, која веројатно била диктирана од потребата, се пристапило со извесен пиетет кон порано погребените, сведочат: изборот на местото за сместување на коските кое може да се смета како дел од гробницата, и начинот по којшто тие, заедно со предметите што им припа-



Сл. 9

ѓале, биле наредени[30]). Сепак, и покрај сето изложено, не треба да се исклучува можноста дека во прашање можело да биде и етажно погребување.

### Гробница II

Оваа гробница е исто така од типот на камени цисти како и претходната, од којашто е оддалечена околу 9 метра во југоисточен правец. Се одликува со солидна конструкција, за која се употребени исто така монолитни плочи од шкрилец. Ориентирана е во правец северо-исток — југо-запад. Со оглед на димензиите на гробната комора, кои изнесуваат: 2,07 × 1,15 × 0,70 м, таа е најголема од трите откопани гробници на ова место[31]). Според кажувањата на Д. Ташковски и другите што ја откриле и откопале гробницата, таа била без поклопната плоча и исполнета со земја. Во неа, божем, имало нешто строшени коски, а од предметите само еден голем керамичен сад и мала белегзија од бронза.

Садот се одликува со забележителни димензии, елегантна форма, внимателно изведена и хармонично распоредена темна сликана декорација, која силно доаѓа до израз на светлиот фон, така што тој навистина претставува еден од најубавите предмети во праисториската збирка на Археолошкиот музеј во Скопје[32]). Тој има малу сплеснат мешест труп со две хоризонтални, дијаметрално поставени рачки, висок коничен врат со заоблен, кон надворешната страна извлечен раб, кој е на едно место малу откршен, и рамно, непрофилирано дно[33]). Изработен е од светло црвена, добро печена земја. Претставува рачна изработка, како и претходните (сл. 10 и 11). Од надворешната страна беше премачкан со изгладена тенка мазилка, на којашто со црна боја е изведена линеарна геометриска орнаментика во техника на мат сликање. Елементите на оваа декорација во овој случај се поразновидни, така што покрај хоризонтални линии и шрафирани триаголници се застапени и повеќекатни, паралелно повлечени вертикални линии, како и мрежесто исполнети зигзаг орнаменти. Последниве се распоредени на горниот дел од садот и претставуваат украс мошне згоден за вратот на вазата. Рачките од надворешната страна се украсени со снопови од паралелни, попречно поставени линии, распоредени на три места: при коренот и во средината. Од внатрешната, меѓутоа, тие имаат иста декорација каква се забележува и на хоризонтална површина на работ, а која се состои од низа полни црно обоени кругови.

---

30) Ако покривната плоча имала иста должина која и гробницата од надворешната страна — што е сосема веројатно — тогаш просторот во нејзиното северно продолжение образува некој вид мала комора, којашто можела лесно наполно да се затвори во случај на потребата.

31) Димензиите од надворешната страна изнесуваат: должина 2,32, одн. 2,50 м.

32) Висина на садот: 29,5; промер на отворот: сса 13; промер на дното: 10; најголема периферија: 83 см.

33) На долниот дел од садот на некои места се забележуваат траги од горење

Директни аналогии за овој сад, кој орнаментално се поврзува со сликаната керамика од типот Бубушти, а во поглед на формата им одговара на урните од т. н. Виланова тип, не би можеле да посочиме. Што се однесува само до обликот, аналогиите се многубројни и се среќаваат насекаде каде и урните од споменатиот тип — во Чешка, Ав-



Сл. 10

стрија, Унгарија, Италија и кај нас, кои обично се датираат во раната железна епоха[34]). Од керамичниот материјал од Егејска Македонија би можеле да укажеме само на еден примерок од Пателе, кој има во основа слична форма, но битно се разликува по однос на рачките[35]).

[34]) Р. Бижић, Гробље у Доњој Долини, Гласник Земаљског музеја у Сарајеву, VII, 1952, стр. 205, 207 208, 212, 223.

[35]) Heurtley, 252, Pl. XXIII-v.

Белегзијата, којашто, наводно, била откриена во гробницава, но надвор од вазата, е од типот на отворени белегзии, чии краишта преминуваат еден преку друг. Таа е направена од тенок, во пресек валчест тел, кој и кон едната и кон другата страна постепено се стеснува,



Сл. 11

за на едниот крај да премине во нешто сплеснато проширување (сл. 12). Заради лоша запазеност тешко е да се установи како била орнаментирана, но изгледа со коси, паралелно врежани напречни цртички, што одвај се назираат на проширениот дел. Со оглед на димензиите (промер 3,7×4 см) таа веројатно му припагала на некое дете. Белегзиите од ваков тип се чести во халштатската епоха, особено во краиштата населени со Илирите, како и во Македонија воопшто. Според Гарашанин тие кај нас треба да се датираат во поранешната фаза на полниот македонски халштат — Халштат C[36]). Ако им се укаже полна доверба на

[36]) М. Гарашанин, о. с. стр. 36—37.

кажувањата на селаните дека белегзијата била најдена заедно со пред малу опишаната ваза, тогаш, тргнувајќи од фактот дека белегзиите од ваков тип се појавуваат и порано — во халштат А—В, нејзиното



Сл. 12 (зголемено ссд два пати)

повисоко датирање, во периодот пред Халштат С, во овој случај би подобро одговарало и донекаде би можело да се усклади со хронош-кото определување на керамичниот сад.

## Гробница III

Оваа гробна конструкција се наоѓа на сса 6 м северно од претходната. Направена е од ист материјал и по ист начин како и онаа, ориентирана во ист правец, така што, речиси, тече во една линија со неа, но во поглед на димензиите битно се разликува и од неа, а и од првата гробница, зашто гробната комора ѝ мери во должина само 1,30 метра. Од надворешната страна е подолга за десетина сантиметри. Останатите димензии изнесуваат: ширина 0,64 одн. 0,62, длабочина 0,42 см. Во неа, како што ни беше соопштено, немало никакви остатоци од човечки скелети, што сепак не значи — со оглед на нејзините мали димензии — да не можела да биде во прашање скелетна инхумација со згрчен костур[37]). Од предметите на чиј опис сега преминуваме во гробницата наводно бил пронајден само еден керамичен сад, една скршена бронзена фибула и дел од другата од ист тип.

---

[37]) Гробни конструкции без остеолошки човечки остатоци на подрачјето на Пелагонија не претставуваат никаков исклучок, што се должи на педолошките својства на почвата. Констатирани се уште на неколку некрополи во оваа област, на пр. во Височ I (в. П. Мачкиќ и Д. Симоска, о. с. стр. 208); П. Мачкиќ, Д. Симоска и В. Трбуховиќ о. с. стр. 199, 201 i. d. — гробови: 2, 6, 8, 9, 11, 13, 16, 17 и 20).

Садот всушност претставува едно бокалче со назад засечен врат, кој од погоре опишаните се разликува не само во поглед на големината и формата, туку и во некои детали на декорацијата. Цилиндричниот и доста низок врат остро му преминува во топчест, нешто сплеснат труп, кој соединува една два сантиметра широка рачка, поставена малу накосо, со работ (.сл. 13 и 14)[38]). И овој сад е изработен без грнчарско



Сл. 13

коло, од доста добро прочистена црвеникава земја. Од надворешната страна има тенка мазилка врз која можат да се забележат траги од механичко изгладување. На некои места оваа мазилка е наполно излижана. Поради нерамномерното печење садот на некои места добил посветол или потемен па дури и сиво пепелав тон. Бокалчето е декорирано. Приложената орнаментика е од ист тип како и кај претходниот сад и изведена исто така со црна боја во техника на мат сликање, но

[38]) Димензии: висина 11, 7; промер на дноіо 6; најголемата периферија 37 см.

сосема невнимателно. И овдека паралелните линии течат околу работ и при коренот на вратот, а издолжени, вертикално поставени триаголници, но не шрафирани, туку потполно обоени, со исклучок во делот до рачката, го украсуваат мевот. Декорацијата на вратот во овој случај



Сл. 14

е ограничена само на неколку пошироки, хоризонтални линии. Со низа вакви паралелни линии е украсена и рачката. Работ од садчето на целата површина е исто така премачкан со црна боја.

Најблиска аналогија за формата на бокалчето наоѓаме во керамичниот материјал — типот А од некрополата од железната епоха во Чаучица јужно од Дојранското Езеро, каде што се јавува како еден од главните облици мал бокал со назад засечен врат, изработен без грнчарско коло и понекогаш само украсен со прости линии и триаголници изведени во техниката на врежување[39]).

[39]) S. Casson, o. c. стр. 147 и 148, сл. 46 (разликата се забележува само во формата на рачките, со исклучок кај едниот). Heurtley, o. c. стр. 235, бр. 479.

Што се однесува, меѓутоа, до декорацијата на мевот од садот, како и техниката во која е таа изведена — во барањето аналогии да не одиме далеку, ќе се ограничиме само на неколку примероци, од коишто два се од територијата на нашиот дел на Македонија, а едниот од Егејска Македонија. Во прашање се: веќе споменатиот сад од Белградскиот музеј кој е од авторката датиран во доцната бронзена епоха[40]), примерокот од гробот бр. 20 од ранохалштатска некропола во Сарај кај Брод,[41]) и најназад оној од Бубушти, исто така од доцната бронзена епоха, којшто е, впрочем, приведен како најблиска аналогија за примерокот од Белград[42]). Сите споменати садови се орнаментирани со вертикални, со боја исполнети триаголници. Само, додека кај нас — а заклучувајќи од фотографијата, изгледа и на садот од Сарај — триаголниците, поаѓајќи од рамото се протегнуваат низ целата висина на садот и се губат при дното — едниот преминува дури и на него, на обата други садови триаголниците се завршуваат нешто под најголемата периферија на садот. Со ова и впечатокот што го оставаат вака изведените орнаменти е поинаков: во првиот случај орнаментот во вид на некоја мрежа го обвива трупот на вазата, додека во другиот има карактер на еден фриз. Во споредбата со примерокот од Белградскиот музеј вкрстосуваните краишта на некои триаголници кај нас укажуваат на слична постапка при изведувањето на овој орнамент толку чест на керамиката од бронзената епоха[43]), но којшто — како што гледаме — се среќава и на онаа од железната епоха.



Сл. 15 (зголемено ССД два пати)

---

[40]) Д. Гарашанин, о. с. стр. 55 и д.
[41]) П. Мачкиќ, Д. Симоска и В. Трбуховиќ, о. с. стр. 207—208, сл. 44.
[42]) Heurtley, о. с. стр. 227, cat. 462.
[43]) Heurtley, о. с. стр. 94; стр. 170, фиг. 43 (рана бронза); стр. 219, фиг. 90-е, (централна Македонија — доцна бронза) итн. Cf. Д. Гарашанин, о. с. стр. 55 и д.
[44]) M. Ebert, Reallexikon der Vorgeschichte, Berlin 1925, T. III s. v. Fibel, стр. 290.

Фибулата е бронзена, од типот на т. н. очилести фибули, кои се карактеристични за Халштатскиот период — имено за Халштат B и C[44]. Се состои од два тангентно поврзани диска, направени од четворен, спирално свиткан тенок (сса 2 мм) профилиран тел (сл. 15.) Иглата, сега делумно откршена, претставува продолжение на еден од спиралните завои. Ист е случајот и со јазелот од ногата. При вадењето од гробницата фибулата била прекршена на две парчиња. Долга е 4,3 см, со промер на дисковите од 1,7 см. Зачуваниот дел од другата фибула има исто така четири спирални свијоци, направени од нешто подебел бронзен тел со ромбичен пресек. На задната страна од дискот е зачуван мал дел од иглата, којашто е конструирана по ист начин како и кај првата фибула. Промерот на дискот изнесува 2,5 см. (сл. 16).



Сл. 16 (зголемено ССД три пати)

За територијалната распространетост на фибулите од овој тип пишувано е многу и често[45]. Ние само ќе напоменеме дека во Македонија — мислиме на нејзиниот југословенски дел — очилести фибули се констатирани на повеќе некрополи од халштатската епоха, од кои ќе приведеме само неколку: Волчи Дол[46]), Демир Капија[47]), Радања[48]), Караорман[49]), Висои I.

---

[45]) M. Ebert, ibidem.

[46]) Ћ. Трухелка, Гробница из Халштатског доба у Вучјем Долу, ГСНД V, 1929, стр. 63 . — Необјавени фибули во Градскиот музеј во Скопје, откопани од П. Гоцкова.

[47]) J. Корошец, о. с. стр. 103.

[48]) И. Венедиков, Раскопки и проучвания I (1948), 82 и д.

[49]) И. Микулчиќ, Могили од „Орлова Чука" кај с. Караорман, Зборник на Штипскиот народен музеј II (1911), стр. 59—60.

Малите димензии и основната форма на нашите фибули ги поврзува со Гласинац, каде што очилестите фибули за прв пат се среќаваат во првата половина од VIII-от век[50]). Што се однесува, меѓутоа, до Македонија, според Гарашанин, вакви фибули се појавуваат, „можеби“ во неговата фаза I-б за да станат вообичаени во наредниот период — имено во фазата II, која започнува околу 700 година, па завршува некаде кон крајот од VI-от век[51]). Ако се има предвид дека очилестите фибули на некои македонски наоѓалишта — макар што само понекогаш — се појавуваат и порано од халштатскиот период C[52]), тогаш фактот што нашите фибули беа пронајдени заедно со бокалчето орнаментирано во традициите на бронзената епоха би зборувал во прилог за нивното повисоко датирање — се разбира доколку споменатите предмети, бидејќи не се откриени во присуство на стручно лице, би можеле со сигурност да се сметаат како една гробна целина.

Публикуваните гробови претставуваат само еден минимален дел од некрополата која некогаш се простирала на ова место. Тие, како што се гледа од изложеното, му припаѓаат на еден тип гробни конструкции коишто кај нас во Македонија се појавуваат уште во доцната бронзена епоха па продолжуваат, низ целата железна епоха ,како и подоцна. Конструирани се од ист материјал, се наоѓаат на ист ниво, ориентирани се главно во правецот СИ — ЈЗ, а потекнуваат од раната железна епоха.

Просторот на којшто се тие распоредени зафаќа околу 50 квадратни метри. Најверојатно е во прашање една група гробови — цисти, коишто некогаш се наоѓале под тумул. Во прилог на ова мислење зборуваат податоците добиени од месното население, како и самото име на локалитетот. Фактот што поклопните плочи во ниеден случај не беа затечени in situ зборува за тоа дека гробниците биле отворени и ограбени, што, впрочем, покажува и ограничениот број дарови во нив.

Археолошкиот материјал, како и некои појави забележени на оваа некропола, претставуваат знатен интерес за науката и укажуваат на тесни врски од една страна со локалитетите од Егејска Македонија, а од друга со областите на халштатската култура. Од особен значај е керамичниот материјал, кој се поврзува со сликаната керамика од типот Бубушти, а исто така и фактот: што е тој делумно откриен заедно со предметите од железо, како што е случај кај нас во гробниuата бр. I. Треба да се потцрта дека оваа керамика, во својата форма и декорација има белези и од бронзената епоха, како и од железната, Во неа се застапени и садот со две рачки, и бокалите со назад засечен врат, што уште еднаш зборува во прилог на мислењето на Хертли дека потеклото на овие керамични типови треба да се бара во Битолската котлина[53]).

---

[50]) А. Бенац и Б. Човић, Гласинац II, Сарајево 1957, стр. 28, 32 и 56.

[51]) M. Garašanin, Contributions à la chronologie de l’âge du fer de la Macédoine. Жива Антика X (1960) 176.

[52]) М. Гарашин, Разматрања о македонском Халштату, Старинар V-VI, стр. 36,

[53]) Heurtley, o. c. стр. 100: cf. Д. Гарашанин, о. с. стр. 58.

Од овој локалитет е и златната обетка од типот на обетките во форма на инка, какви се најдени во Требениште и во Висои II, за кое соопштува Петар Лисичар[54]). Наод на овој накит, кошто се датира во VI век, е од особен значај за хронолошкото определување на долната граница на оваа некропола којашто во своите почетоци, можеби, допирала сè до периодот што претставува премин од доцната бронзена, кон раната железна епоха.

Завршувајќи го овој извештај, сметам дека нема никаква потреба од особено потцртување на значењето на локалитетот „Бели Каменови", како и на укажувањето на неопходноста да се пристапи кон неговото системно испитување, бидејќи самиот материјал за тоа речито зборува. Се надеваме дека тој ќе послужи како користен прилог кон појаснувањето на некои прашања, чие третирање ги преминува рамките на овој труд.

*Borka Josifovska*

## FOUILLE DE SAUVETAGE D'UNE TOMBE DE I AGE DU FER DE ŽIVOJNO

### RÉSUMÉ

A Živojno, au nord- est de Bitola, au lieu dit Beli Kamenovi, dans le rayon du village, presque immédiatement sur la frontière grecque, en 1956 ont été découvertes par hasard trois tombes préhistoriques, dont deux furent dégagées par Dragan Taškovski, agriculteur, (nos 2 et 3), tandis que la troisième (no I) par la soussignée. Les tombes sont à squelette, appartenant au type des cystes en pierre, orientées NE-SO. L'inventaire provenant de ces tombes, maintenat conservé au Musée archéologique de Skopje, consiste seulement en quelques objets en bronze et en fer, ainsi qu'en vases d' argile de fabrication locale, façonnés à la main. Les vases presentent une décoration simple et purement géometrique, peinte d'une couleur mate, excepté deux: l'un à décor incisé (fig. 7) et l'autre maintenant sans décoration. Par son ornementation et la technique dans laquelle elle est exécutée, ces vases se rattachent à la céramique peinte du type Boubousti.

---

[54]) П. Лисичар, О неким типовима античких наушница из наших налазишта, Жива Антика IX (1960) стр. 239. Според податоците добиени од И. Микулчиќ, кустос во Народниот музеј во Битола, на кој и по овој пат му се заблагодарувам, споменатата обетка потекнува токму од нашиот локалитет.

За јазичната редакција на текстот најтопло му се заблагодарувам и по овој пат на проф. д-р Михаил Д. Петрушевски.

Фотографиите се своина на Археолошкиот музеј во Скопје (фотограф: Димче Черњаковски).

**Tombe I.** Il s'agit d'une grande tombe de famille, solidement construite avec des tables de schiste bleuâtre. Ses dimensions sont: 1,90×0,94, ×0,80 m, orientation: NE-SO fig. 1) Le plancher n'était pavé qu'en partie par deux dalles de pierre posées transversalement sur le sol comme support pour la tête et les pieds des inhumés. La tombe dans sa partie nord renfermait les restes de deux squelettes. Du squelette, qui appartenait à un soldat, et qui, en concluant par sa position centrale dans la tombe, devait être enseveli le premier, a été découvert in *situ* le fragment occipital du crâne. Auprès de ce crâne on à découvert égallement in situ deux objets en fere: une pointe de lance et un grand couteau, ainsi qu'un vase à deux anses, avec les traces de décoration peintes en noire (fig. 2, 3 et 4). Tous les objets cités, d'après l'opinion de l'auteur, appartiennent au squelette du soldat et forment une unité chronologique .La présence de lance en fer, dont la forme est typique pour la première phase de l'époque de plein Hallstatt en Macédoine permet la datation de ces inhumations à la même époque, notamment à celle de Hallstatt C[1]). **La tombe 2** se trouve à une distance d'environ 9 mètres vers l'est du tombeau précédent. Les dimensions de la cyste comportent: 2,07×1,15 ×0,70 mètres. D'après les informations fournies par le mentionné D. T. elle contenait seulement les restes d'ossements, un petit bracelet en bronze à terminaisons entrecroisées (fig. 12), datant de l'époque hallstattienne et un vase biconique à deux anses horizontales, qui, par sa forme est apparenté aux ossuaires du type villanovien (fig. 10, 11). Les ornements, peints en noir sur le fond rouge d'argile, consistent en groupes de lignes parallèles horizontales et verticales, en triangles hachurés et en bandes en zigzag, remplis de traillis composées de reprises en deux zones sur le col du vase. La surface horizontale du bord est décorée par de cercles remplis de couleur. La même décoration se retrouve sur la surface intérieure des anses. Par opposition au deux précédentes, **la tombe 3** est de dimensions restreintes (1,30×0,62×0,42 m). A sa cyste on n'avait découvert qu'une fibule à lunette de bronze et le disque d'une autre fibule du même type, appartenant au I âge du fer (fig. 15 et 16), ainsi qu'une petite cruche à bec coupé, dont l'épaule et la panse sont ornées de lignes concentriques et de triangles, mais en ce cas remplis en totalité de couleur noirâtre (fig. 13 et 14). Les tombes publiées appartiennent à une nécropole située dans le site Beli Kamenovi, d'ou provient aussi une boucle d'oreille en or, en forme d'entonnoir, semblable à, celles de Trebenište et de Visoi I. La découverte de cette boucle d'oreille nous apprend que cette nécropole, qui dans ses débuts s'étendait peut-être jusqu'à la période de transition entre la fin de l'âge du bronze et la première partie de l'époque hallstattienne, était encore en usage au VI[e] s. avant n. è.

---

[1]) A l'extérieur de la tombe, sur le côté N-E a été découvert en fragment un vase avec les traces de décoration peinte en rouge (fig. 5 eт 6), tandis que non loin de là, on a trouvé une bague en bronze (fig. 8 et 9).

*В. Томановић*

## * SPHƏ-RÓ> СПОРЪ; НАСПОР, СПОРИШ

Према старијим речницима српскохрватског језика придев спор,-а,-о и прилог споро имају значење *штедљив, умерен* (према цитатима у RJA, речнику југосл. ак.: „frugalis, parco, massig, spor," Vrančić; „spor, koji štedi; parco; moderatus" Mikalja; „parco, stretto, tenace" Della Bella; „parco, sparsam" Voltiggi), а немају значење *обилан* и сл. као у старословенском и другим словенским језицима. Међутим друге речи изведене од истог корена чувају старије значење *обилат* и из њега развијена слична значења. Такве су речи: *наспоран* [„nasporan, nasporna, adj. napredan, sretan, berićetan. U rječniku Belinu (accrescitivo, aumentativo) i u Stulićevu (augendi vi preilditus)" RJA; стсл. „спорьнъ abundans" Mikl. Lexicon; буг. „спорен . . . Който дава добри резултати" С. Романски. Речник на съврем. бълг. кн. ез.], *наспорит* („berićetan, obilan"), *наспоритост, наспорење, наспоритељ, наспорити* [„prosperare, conpensare... i u Vukovu (gedeihen machen, ergiebig machen, prospero, diuturnum reddo") RJA]; буг. „наспоря . . . Направям да има нещо много, в изобилие; намножавам" С. Романски о. с.; укр. „sporyty vermehren. nasporyty vorrath schaffen" Mikl. Et. W. О именици *наспор* (*и наспорак*) у RJA се каже: „naspor,m. napredak, sreća, berićet. To se značenje nalazi samo u rječnicima, i to u Bellinu (accrescimento, aumento), u Bjelostjenčevu (naspor, nasparanje incrementum, accrementum, augmentum) . . . i u Popovićevu (Gewinn, Zuwachs). Ne razbira se razvitak značenja što ga ima ta riječ oko Dubrovnika: naspor, das letzte stück auf der Schüssel, das jeder sich schämt zu nehmen (tj. stidak). M. Rešetar". Кад се узме у обзир народно сујеверје и машта по којој су се у стварима тражили и налазили симболи, лако је протумачити и значење ове речи. Кад остане једно парче јела у здели на столу, свак се скањује да га узме, јер мисли да би и други неко хтео да га узме: кад су гости за столом, особито се пази да остане неко парче, јер се по томе закључује да су сви сити и да је било хране у изобиљу. Пошто је то последње парче било знак обилне гозбе, оно је могло постати симбол обиља, напретка и среће, па тако добити назив *спор*.

Именица *сӣор* има значење које је блиско значењу *обилан*: „ono što se u jelu ili inače može naći više, što se može uštjediti, dotjecanje kojega jestiva . . . u grožđu nema spora, ne čini dosta masta" RJA. У овим случајевима где се односи на плодове значење *обиље* прешло је у значење *издашносӣ*, а преко тога и у значење *сок*. Да је придев *сӣор* имао значење *обилаӣ* најбоље показује придев *несӣор*, којему се у RJA даје међу осталим као последње значење „c) neplodan, nekoristan". Ако је неспор *неӣлодан*, онда је спор *ӣлодан*, а то је блиско значењу обилан. У Стулијевом речнику за придев спор дају се значења: „spor, spori, che cresce, profittevole, utile, sazievole; crescens, proficuus, utilis, satians, explens; kruh spor, ješa spora, pane che sazia, panis satians". Истина, за ову се реч каже да је узета из руског речника, али су изрази „kruh spor, ješa spora" (види ješa RJA) српскохрватски. У Вуковом речнику налази се исти израз *хлеб сӣор*, али значење придева у њему није чврсто прецизирано: „нп. спор хљеб, lange dauernd, durans . . . sporo ide . . . lente" (у речнику Ивековића и Броза: „spor hljeb, koji se sporo troši, pa zadugo traje"), по чему изгледа да писцу речника није израз био потпуно јасан. Старо значење *обилан* изгубило се, а веза новог значења lentus са именицом хлеб није потпуно јасна. Значење које се налази у Стулијевом речнику јасније је. У старословенском преводу библиске приче о томе како је насићено пет иљада људи са пет хлебова за тај хлеб се каже да је био спор, дакле исто значење као код Стулија. Можда је још у говору из којега је Стули узео израз „спора јеша" придев *сӣор* имао значење обилат или заситљив (satians), па се доцније с променом његовог значења променило и значење ове синтагме и почело схватати, да спор хлеб значи хлеб који се споро троши и зато дуго траје. Тако је и Вук значење израза *сӣор хлеб* превео као „lange dauernd" „durans", који дуго траје, трајан, одакле је ово значење ушло у Миклошићев ет. речник сл. јез., а одатле и у друге, али из примера који се наводе не види се да реч има баш такво значење. Значење *обилаӣ* („споръ adj. uber" „споро adv. abunde" Miklosich Lexicon) бесумње је старије. Оно је наслеђено од приндв. корена sphə-ró „обилан" развијеног из значења развијати се, ширити се, успевати, које је имао непроширени, прости корен sphə [од чега у слов. језицима: стсл. *сӣѣӣи, сӣѣшиӣи сӣѣхъ; сх. усӣјех, ӣосӣијешиӣи* итд.].

Корен sphə-ró добио је у неким германским језицима врло рано значење штедети (в. J. Pokorny Idg. Et. W.; из немачког у српкохрватском *шӣараӣи, зашӣараӣи*, а у приморским крајевима *сӣарењаӣи, сӣарењ*, добијено преко талијанског sparegnare, sparegno), које је у извесној мери супротно значењу издашан „ausgiebig" у другим језицима. И у чешком поред значења *обилаӣ* јавило се и значење *шӣедљив* („parco sparsam" RJA). У српскохрватском се значење штедње добило и у *сӣориӣи* (поред значења множења „štediti, množiti" o. c.).

Као што се види и из већ наведених примера значења корена sphə и проширеног sphə-ró у току времена развила су се у супротним правцима. Већ значења *наӣредоваӣи, шириӣи се*, („gedeihen, sich ausdehnen" Pokorny) с једне стране, а *шӣедиӣи шӣедљив, умерен*

с друге стране прилично су удаљена. У српскохрватском према поспјешити (стсл. спѣшити) од корена sphə налази се значење *спор* lentus, које је искључиво значење ове речи у данашњем књиж. језику. С друге стране према значењу *спор, полаган* lentus у схрв., у украјинском се налази „sporyj celer" Mikl. Lexicon (у Et. W. genug gross ... lit. sperai adv. schnell; „sporyj schnell" Vasmer R. et. W), дакле потпуно супротна значења. Између ових потпуно супротних стоје друга у мањој мери супротна, која су јасноћи језичког израза правила тешкоће, па су се узајмно потискивала и добијала различите нијансе значења. Зато су и лексикографи наилазили на тешкоће при одређивању значења ових речи.

О речи nespor у RJA се каже: „nȅspor, adj. protivno spor. Riječ je slabo potvrđena, a značenja joj je teško složiti ... hljeb koji se brzo troši. Vuk b) rasipan ... prodigus v) neplodan, nekoristan. Ne razbira se značenje ... Dinari su nespori ko i djeca. Nespora su djeca kad se načnu". Развијање супротних значења речи од овог корена привукло је пажњу Ф. Миклошића, што се види из његове примедбе у речнику стсл. језика код речи спор: „et nota pol. spory et uber et parcus significare" (али у Et. Wört. даје за пољски друга значења: „spory ergiebig; dosyć duži, wielki, sporzyć, gedeihen lassen). Значења су у извесној мери супротна и у чешком: „čech. sporý, ergiebig, ausgiebig und sparsam, spärlich spořiti sparen (dt. Einfluß?)" Pokorny Et. Wört. Овај развој значења у супротним правцима настао је због односа радње (промена уопште) и времена у којему се она догађа. При оцењивању темпа којим се врши нека радња имају се у виду две претставе: количина извшеног рада и време у којем се то постигло. Ако се прилог *споро* у значењу *обилно* односи на одређено време у којему се радња извршава, он има значење полагано lente (обилно, дуго време док се радња изврши, нем. *langsam*), а ако се односи на извршену радњу, онда значи брзо (обиље радње извршене у том времену, кратко време кроз које се извршила). Појам штедње се одонси на брзину којом се нешто троши: ако се овај прилог односи на време давања, трошења које се има у виду, значи: помало, дуго време трошити, штедети (обилно, дуго време чувати ствар), а ако се односи на количину потрошене робе у одређеном времену, онда значи обилато давати, трошити (од чега значење „ergiebig" = издашан, плодан и сл).

*

Првотно значење „обилан" налази се и у имену траве *спор, спориш* „verbena officinalis" „з. spȍr, m. ime travi koja se zove i sporiš, paprac. U Vukovu rječniku s naznač. akc. (vide sporiš)" RJA. Назив ове траве (као ни наведене друге речи које су постале од истог корена у RJA није доведен у везу са истом речи у другим словенским језицима. Назив спориш са одговарајућим речима из других слов. језика налази се у Микл. Et. Wört., али је (као и спор) у везу с тим речима доведена најпре у Rječniku jugoslovenskog bilja од Б. Шулека, који се при раду користио руским, чешким, пољским и лужичкосрпским речницима као и речником старосл. језика Фр. Миклошића, где су за старосл.

придев *спорь* дате одговарајуће речи из других словенских језика. Са кореном спор („spor od spa") доведен је у везу назив ове траве у „Корјенима" Ђ. Даничића, али ту се изводи од значења „pružati se prelazeći u stršiti". Ни Даничић овде не доводи ову реч у везу са речима из других слов. језика. М. Фазмер у свом етимолошком речнику руског језика доводи је у етимолошку везу са придевом спорь: „Poligonum aviculare skr. spòriš... Zu sporъ, reichlich" wie grich. πολύγονον „fruchtbar" али други део овог научног термина није постао као у грчког придева од γόνος (γονή — рађање), него од γόνυ, γόνατος (poligonaceae), много колена, зато што су гранчице ове траве састављене из много члано ва подељених коленцима (в. Д. Симоновић, Ботанички речник).

Познато је да је ова биљка од давнине сматрана као лековита, па је због тога прешла и у мит, одакле њен научни назив achilea millefolium, по Хомеровом јунаку, а томе одговара и српскохрватски назив *хајдучка трава* („Кад се стрља међу дланима, кажу да је добра на сваку рану; зато се зове хајдучка што се рањени хајдуци највише њоме лијече" Вуков рј.), па разна народна веровања: „Od groznice jedu travu sporiš na gladno srce" Šulek o. c.; „спориш, спориша, m. виде папрац. Ова се трава у Сријему меће у краставце (кад се киселе) да су зелени, у амбар и у брашно и тијесто, да је спорије: на свадби гдјешто је држе под столом, да младенци остану млади и зелени, cf. спор, хајдучка трава" Вук, рј.

Пошто је ова трава добила овакво значење, тражио се неки знак њене моћи и у њеној вањској слици. Видело се да она није једноставна, него да се састоји из много листова, гранчица, загранака па се у томе богатству облика, а у вези с њеном лековитошћу, видео знак њеног утицаја на остваривање обиља, умножавања, пло дности — да употребимо латинску реч истог порекла — уопште: просперитета. Зато је у словенским језицима добила име спор, њен се култ и даље одржавао, па су је носили и њоме се китили, о чему сведоче речи споришоносац, споришонакићен, в. RJA.

По трави спору можда су се добили и топоними „Spor m. topgrafsko ime. a) ime zemlji u šabačkom okrugu . . . b) ime zaselku u požarevačkom okrugu . . ." RJA. Спори, тако се звао крај у којем су планине Јаворје, Вравице и Ноздре . . . краљ је Стефан Првовенчани дао Жичи поменуте планине на Спорих". Ђ. Даничић Рј. књиж. стар.

Почетни конс. С именице *спорлук* („isto što porluk, poriluk; allium porrum" RJA) биће добијен нар. етимологијом, довођењем компоненте пор- са придевом спор у његовом старом значењу: обилан.

*В. Томановић*


## РЕЗЮМЕ

Прилагательное „спор, - а, - о" в сербскохорватском языке по старым словарям имеет значение. *бережливый* Значение *медленный*, которое теперь в литературном языке является единственным, в более

старых словарях не встречается, так же как не встречается ни более старое значение *обильный,* которое в сербскохорватском языке существовало до появления словарей. В этой работе приводятся и другие слова произведеные от этой же основы, которые сохраняют старое значение более или менее модифицированное, как и в других славянских языках. Все эти слова, если и сохраняются кое-где в народных говорах, почти исчезли в литературном языке, а вкоренилось прилага тельное *сӣор* (и наречие *сӣоро* = медленно, как и глагол *усӣориӣи* = замедлить) со значением *медленный,* образовавшемся в болсее новое время (это видно и из факта, что старейшие словари его не приводят). Из этого видно, как значение этого слова за относителъно короткое время совершенно изменилось. Значениа бережливый и *медленный* в известной мере противоположны значениям обильный, выгодный. Одно и то же слово едва ли моглос охранить все эти значения, тем более потому, что существовало и существительное спор (съпоръ - со значе нием препирка претерательство.

Противоположность в значениях этого праиндоеврпейского корня начала развиваться уже в далёком прошлом индоевропейских языков, потому что в германских языках коренъ * sphə-ró . . . (обильный) получил значение бережливый, sparsam которое существует и в некоторых славянских языках. Полная противоположность значений осуществилась в значениах *скорый,* которое это слово имеет в украинском языке (Mikl. Lex.) и значением *медленный,* которое оно имеет в сербскохорватском языке.

При суждении о темпе, с которым производится какое-либо действие, имеются в виду два момента: количество произведённого действия и времени, за которое это действие осуществлено. Если наречие о б и л ь н о относится ко времени, в которое дейтсвие про исходит, оно имеет значение м е д л е н н о (обильное время пока онопроизойдёт), а если относится к действию, тогда означает *скоро* (обилие действия произведённого за это время; относительно короткое время, за которое действие произвдено). Бережливость (экономичность) имеет значение скорость, с которой что-либо расходуется: если слово *сӣор* (обильный) относится ко вренени расходования, которое имеется в виду, оно имеет значение расходовать понемногу, экономить (обильное, долгое время беречь вещь), а если относится к количеству расходованого материала, тогда имеет значение обильно расходовать.

Значение *обильный* имеет и существительное *сӣор* как название травы. Эта трава с давних времён считалась целебной и вошла в миф (в её форме - millefolia - видели знак обилия), и она стала рассматриваться как символ благосостояния, процветания, обилия, по чему в славянских языках и получила своё название.

*Х. Поленаковиќ*

# К. А. ШАПКАРЕВ ЗА СВОИТЕ УЧЕБНИЦИ

Во својата значајна книга: *Кон македонскаша иреродба. Македонскиде учебници од* 19 *век, Скоије*, 1959 , Блаже Конески откри неколку важни страници од историјата на македонската преродба — појавата на учебници пишувани на македонски јазик (или на таков јазик, што содржел помали или поголеми примеси од разните македонски говори) за потребите на македонските школи, од автори македонски учители. Како најплоден учебникар иако не прв, се јавува Кузман А. Шапкарев, многу познат со својата собирачка и издавачка работа на полето на народното творештво. На учебникарското дело на Шапкарев Конески му посвети најповеќе место во својата книга.

Во продлжение на овој прилог донесувам некои, нови, досега неискористени материјали за ова прашање, што ги оставил К. А. Шапкарев во големата, непубликувана, автобиографија, што носи заглавие: *Матерцяли за историята на възраждането българщината в Македония от* 1854 *до* 1884 *год. Написал в вид на автобиография К. А. Шапкарев.*

Анализирајќи ги податоците што Шапкарев ги дава во своите Материјали и споредувајќи ги со изложувањата на Б. Конески во спомнатата студија, можат да се подвлечат следниве работи: 1) Деловите од Материјалите на Шапкарев, што овдека се донесуваат, пишувани се околу 1894/94 година, и говорат за желбата на Шапкарев уште еднаш да каже некој збор за своите учебници и да ја подвлече улогата нивна во акцијата за воведување на народниот јазик во школите и црквите во Македонија; 2) во Материјалите Шапкарев укажува на изворите на своите учебници, работата на којашто, за некои учебници, беше укажала своевремено критиката; 3) од Материјалите детално ја дознаваме историјата на составувањето и печатењето на учебниците на Шапкарев; 4) Материјалите на Шапкарев го прецизираат и месецот кога неговите учебници излегле од печат и го изнесува бројот на печатените примероци; 5) за своите учебници Шапкарев во вид на хонорар добивал по 100—150 екземплари од своите книги, со тоа што истите бесплатно ги делел на сиромашните ученици; 6) во Материјалите се даваат податоци за масовното примање на учебниците од страна на учителите и учениците и за укажаната потреба и за нови изданија; 7) од Материјалите се добива потврда дека Шапкарев составил и македонска граматика;

8) Од Материјалите се дознава и за една работа — Букварче"" од Д. Узунов; ова „Букварче" не е регистрирано во постојните библиографии на В. Погорелов и М. Стојанов „станало нужда и за второ издание во повече ексембляри" (стр. 422) — овие зборови треба да се однесуваат на книгата: Майчин язик. Букварче или първоначални уроци по най-лесна метода наредени. Издава книжарницата на брат. А. П. Шапкареви, Солун, 1874" — Според библиографијата на М. Стојанов (бр. 7972) „това навярно трябало да се счита за второ издание на № 7956", т. е. на Българскии буквар. Част А или взаимноучителни таблици на наречие повразумително на македонските българи. Наредил Един Македонец. . . , Цариград 1868; ова би можело да се однесува и на искажувањето на Шапкарев дека брат му го издал преработениот негов буквар (стр. 434); 10) Интересно е дека во набројувањето на издадените од него македонски учебници тој дава шест заглавија, меѓу кои 5. по ред: „Един кратък катихизис" (стр. 422); меѓутоа до крајот на Материјалите што ги донесувам овдека (стр. 428, 434) Шапкарев говори за пет свои „првоначални книжки", што е правилно, бидејќи цитираниот број 5 сочинува една книга со бројот 3: Кратка священна Повестница от Ветхийт и Новий завет и Кратко св. Оглашение (Катихизис), стр. 62,8 (в. В. Погорелов бр. 966); 11) Во прегледот на печатените македонски учебници (стр. 434) Шапкарев не ја споменува прво издадената книга на Д. Македонски: Буквар за употребление в македонските училища Цариград, 1867 (В. Погорелов бр. 846) и тие на Ѓорѓи Пулевски (Б. Конески, стр. 87).

[*Извадоци од ракописните Материјали. . .*]

(стр. 422) „Между 1866-1867 год., като се усещаше голямата скудость от учебници намислих и, с всичката си слабость, реших се да приготвя, един курс найнеобходимите първоначални учебници и на бърза ръка съставих както можех петь книжки по тогашната метода на Груева-Данова, следующите:

1) Един буквар[а]); 2) Една читанка[б]); 3) Една кратка св. История (Св. повестница)[в]); 4) Едно кратко землеописание[г]); 5) Един кратък катихис[д]); 6) Една „първи познания"[ѓ]).

Добре, че приготвих; ами кой да ги издаде? Пари требат, а у юнака нема ни парица ни асприца ни скършена половица! По щастие, намерих в Солун Андрея Анастасов, от Ресен, който по това време продаваше (стр. 423) по панаирите църковни книги. Нему подарих ръкописите си да ги печати с едно само условие: от всекоя книжка да ми даде по 100—150 екзем(б)ляра, за да мога да ги подаря на незаможните

---

а) Български буквар; б) Голема Българска Читанка; в) Кратка священна Повестница от Ветхийт и Новий завет и Кратко св. Оглашение (Катихизис); г) Кратко землеописание; д) не постои одделно, туку е вклучено во книгата под в) ѓ) Първоначални познания за малечки детца (сите заглавија се дадене според Конески, стр. 51);

и бедните от моите ученици[1]. Книгите излезоха от печат през мес. февруарий 1868 година, на наречие повразумително за Македонските българи[2]. Наредил Един Македонец. Се издават от Андрея Анастасов Ресенцяв Цград, В печатницата на В. Македония, 1868 год[3].

Щом като излегоха из печат, мъгновено се распръснаъха по всите новооткрити тога български училища в Македония, — по 5000 екзембляри от всекоя книжка в петь месеци време похарчиха се като топъл хлеб, та станало нужда и за второ издание в повече екзембляри. Тие книжки всекъде бидоха приети и въведени по тая само причина, че употребений в них язик беше повразумителен за Македонските българчиня, следователно, и плодът им излезе изобилен, когато съществувающите до тога учебници на тракийско наречие мъчно се разумеваха от първоначалните ученици.

(стр. 428) „Насърдчен от добрий прием, който издадените петь първоначални книжки найдоха на всекъде по Македония и, като гледах и усещах нуждата и за от друг вид учебници, реших се да съставя две още „сбирки", една от Апостолските Неделни и празнични чтения, и една от Евангелските. Две цели години работих по них и ги съставих по примера на две подобни съществующи на гърцки язик, с тая само разлика, че в моите, за да отговарят поудовлетворително на нуждата и на предначъртаната ми цель, при славянский оригинален текст притурих и превода му на македонско наречие, като прибавих и праздничните и в други случаи нуждни чтения само в превод.

Цельта, която ме е подбудила, с всичката си слабост, да ги съставя, изложена е в предговора на Евангелската ми сбирка, та излишно било би да я повтарям и тук, ще кажа нещо само за изданието им.

(стр. 429) Добре, че книжките ми се приготвиха. Някак да се печатат. Ето въпрос, на когото не можеше да се отговори лесно. Предложих пак Андрею Атанасов, който издаде първите ми книжки, да му дам и последните, да ги печати с същите прежни условия, т. е. само по 100—150 екзембляра да ми даде колкото да мога да подаря на некои от победните ми ученици, нъ господствому не рачѝ да приеме предложението ми, защото „ще дам, каза ми, лири с гърсти, а ще ги събирам по пет пари!" Шо да се прави? Да оставяли мъртъв двогодишния си труд и същевремено да лиша македонските българи от една полезна и много нуждна книга? „Не бива", си казах!

На това време, около есента на 1869 год., имах мои готови около 100 лири които, макар и да бех хранил себе и подържал петочленото семейство, да бех поправил къщата си, да бех се оженил и сестра омъжил, нъ пак бех сполучил в неколко години да ги спестя от учителската си плата. Реших се прочее да рискувам тоя си единствен капитал и, през септември

---

Забел. 1—2 ги нема; 3) Г-н Д. Македонски в „Въспоминанията" си казва че неговий Катихизис бил първата книжка, издадена на Македонобългарско наречие. Нека биде так!...

знае все светъ. Ты си човекъ prostь, безъ злоба, вси те ядатъ зато на тебе бехъ се оставилъ за да имамъ едно добро прибѣжище, и гдѣ да идамъ, нещо що имамъ отъ Бога ще умрамъ ли, ще живамъ ли, ту да остане, ако ти отъ това що имамъ не отбирашъ, може да дойде време твое дѣте да отбере. Но враждебни (страна 2) цыте и завидливыте съ силны клеветы не оставиха да видите отъ мене заплата за ваша привержена и искренна услуга, изложиха мене. Буди нищо на велешаны срдце не ми дава да оставамь за това на махалото гдѣ седишъ въ чколото искамъ да оставамъ, за последната прiятелщина коя я показаха за мене, отидоха до цървы како гаровина владыка да го молать да ме забрены, а тои още повече огинь запали. Та за това тыя мои последны прiатели не забравамъ. Па и оны ако нещатъ очи, рай и светлостъ ще си седимъ на само въ една кукя со кирiя или може да си купимъ една къщичка въ Скопѣ. Защо времето прилега да се смири и никой не ще може никого да дира.

Видимъ ви да сте истинали отъ любовта коя я имахте върху мене. имате и право: защо простотата скоро охлаждава; а па отъ друга страна вы много се трудите, работите, и алишъверишо човека го прави да истине отъ свой прiятели. Кокошката кога много яде, не носи яица (страна 3). Чудимъ се како скоро ме заборавихте. Азъ отъ ваше господство нищо неискамъ, ни яденѣ, ни пiенѣ, ни да ми пракяшъ що годе. Не ти пракямъ писма да ми дадешъ яденѣ, но да ти дадам яденѣ и честь. Затова ти пракямъ писма, за добрина, любовъ, миръ и Христово братство и истинно до смерти братство.

Но будучи ви сте вь добро iманѣ да Богъ даде до вѣка тако добро да будете, но ме заборавихте, мыслите човекъ има нешо вѣчно. Едно време Х. Георе т. е. Пискулъ Георе се именуваше: бехъ му пишалъ на смехъ како сумъ въ голема мука и се крыямъ, да ми спомогнешъ защо нема хаиръ отъ мене. Тако той найвеликъ ревнитель чудесенъ прiятель се отрица от мене, и нещалъ ни да прiима здраво живо. Тако сега и ви правите. Само въ дробро (?) прiятелъ, е, конь назобенъ отъ ечменъ. въ нужда се познава прiятель. Азъ да имахъ хиляды работи, написвамъ (страна 4) прiятелю, Богъ да не ми остави да се унуждамъ отъ прiятели!

Овая недѣля азъ сумъ исчиталъ 360 листове слова и поученiя, и дѣцата сумъ гы училъ грамматика, всеобщая Исторiя, църковная исторiя, Географiя и числителница, и 3 писма за прiятели сумъ писалъ и прiятели первенцы на разговоръ ми идатъ, и новине сумъ прочелъ и пакъ сумъ нашелъ време и вамъ да ви пишемъ за любовъ.

вашъ доследни

Братъ Ј. Х. Константиновъ

Я аинахилукъ не знамъ.

30 августъ 1876

Велесъ

Поздравя сестрите ми Костадинка и Петра и старицата и сина ти твои и мой.

Сигнатура на писмото: II. А. 3021. На четвртата страна од писмото Инв. № 9652. Писмото е доста оштетено од влага и од големите печати на Архивот на бугарското возраждане.

2

Второто писмо е пишувано на 5 јун 1877 година, во Велес, „въ дома" и упатено е до спомнатиот пријател на Цинот.

Писмото гласи:

„Най милій ми Брате!

На п /29 месеца пріимахъ едно ваше писмо отъ 22/ п. и весма ся зарадвахъ. Но чудимъ се защо закаснявате и наскоро не ми писвате да ви знамъ що правите, и како сте дома?

Азъ ви зная съ вси домашны челадъ за священна сродность и выше отъ сродны, и чини ми се да самь ви до смртъ и после смрть вашъ братъ.

Азъ видейки се гонетъ и завиденъ и обклеветенъ отъ нашы собратія христіяны и предаденъ на турцы; немайки на сегашно време да се плачаиъ; и да си искажемъ що ме оглодали и обрали, чекамъ времето, кое ще се поправи и нареди за спокойствіето на народыте; дома си седимъ и сега на ова притесненіе си молимъ Богу и за мене, и за враговете ни и понапредъ отъ всичко молимъ се за царя нашего.

Току да се смири ще си дойдамъ и мыслимъ всекой зло що правы в зло ще умре, и що ме обираха и не ми платиха ще се исушитъ.

У насъ е голема врукина, но търпимъ, весело, сладко и наспано си живимъ и молимъ се Богу на вси добро да даде. (страна 2)

Овде некня много върна дождь. —

Искамъ да ти истълковамъ „Слава вышнихъ", но сега въ врукината, немахъ време да боравамъ съ слободны и обширны умъ, но въ некой день отрадны може да ви испишемъ. — Молимъ Бога, да ме крепи и да ме чува отъ плотьта, діаволътъ и Міратъ т. е. отъ моето тѣло, отъ высокослепоуміето, отъ лажата, отъ пожеланіята, отъ лѣностьта, отъ піянството васъ вінско, мене отъ — греховно.

Почитаваш ли Бога? тогава ще почитавашъ все светъ, лошы и добры како самаго Бога.

Непочитавашли лошыте како добрыте? ты и Бога непочитавашъ и слепо живишъ.

Колко гоненій и злины сотворили човецы врзъ мене, все за мое добро е было; промыслата Божія е заповѣдвала за мое добро.

Мысли за твойте грехове, никогда не ще може човечката злоба да тя побѣды.

Всички васъ поздравявамъ отъ искренно сърдце.

Вашъ учитель
полнъ добро Јорданъ Х. Константиновъ

5 Јунъ 1877
Велесъ
въ дома."

Сигнатура на писмото: II. A. 3023. На втората страна од писмото Инв. № 9654.

3

Третото писмо пишувано е на 1 јули 1877 година во Велес и упатено е до истиот пријател на Цинот.

Писмото гласи:

1. юлъ 1877 Велесъ

„Пріятелю мой,

1. Господь нашъ Jисусъ Хрістосъ Синъ Божій призва дванаесете апостоли ученицы свои, даде имъ власть на духовете нечисти, щото да гы изгонятъ, и да исцелявать всяка неволя и всяка болезнъ.

2. На дванадесете апостолы имената се: Първый Симонъ, който се нарица Петеръ, и Андрія братъ му; Jаковъ Зеведеевъ, и Jоаннъ братъ му.

3. Филиппъ и Вартоломей: Дома, и Матдей мытаръ (юмрукчія); Jаковъ Алфеевъ, и Леввей, нареченный Даддей;

4. Симонъ Кананитъ, и Jуда Искаріотскій, който и го предаде.

Евангеліе отъ Маттея.

## ТЪЛКОВАНІЕ

Апостолъ е греческа речъ, коя се каже Посланикъ. Посланы были дванадесетъте апостли да изгоняватъ злыте и нечисти духове или, бѣсове, и да исцѣлявать, всякаквы недугы (невольи) и болестины. Тако и всякъ православенъ Хрістянинъ е посланъ въ святое крещеніе и дава му се власть и вѣра отъ Хріста Спасителя да изгонява отъ себе духовете нечисти, и всяка неволя и болесть.

Кои са тыя демоны? Коя е тя власть и сила? Кои са тыя болести и недугы? Како иска да се исцѣлявать?

Духове или демоны нечисти са: Плотските страсти, т. е. блудството, піянството, обяденіето, невоздържаніето, лени (стр. 2) востьта, раскошностьта, прекомера, трошенѣто, скотската любовъ, содомство и гоморство, т. е. мужеложство, преко естество съ жените содомство и т. д.

Болести са: Завистьта, ненавистьта, Гордостьта, высокоуміето, злобата, хулбата, омразата, подстреканіето, между си нелюбовьта, нестроеніето, небратолюбіето, несогласіето, тарафать, клеветыте, заслепленіето на простите, убійството на училищата и дѣцата, инатотъ и т. д.

Недугы, т. е. раны различны на църквата святая. Разореніе на священицыте т. е. Духовный чинъ или всички хоръ црковный, Еретицы, расколницы протестаны, Слеповѣрцы т. е. това не е нищо, онова не е нищо, това е отъ святы Отцы отъ човецы, червливы и недосолены хрістяны, недокрстены чеда, безъ чисто срдце священнство и т. д.

Ето брате нашыте злы и нечисти духове, недугы и болести.

Вси мы сме апостолы и имаме власть отъ Спасителя, да гы гоныме, да (страна 3) се лечиме. Съ ощо, съ покаяніе, съ исповѣданіе, съ литургія, съ молитвы, съ святое Причещеніе, съ умъ съ здравъ разумъ, съ права вѣра, съ любов, съ добро ученіе кое е соль и светъ отъ святаго Духа, кое е полно благодети, съ Jисуса Хріста.

Видиш ли брате, какъ Господь нашь Јисус Хрістосъ на вси апостоли равенъ даръ имъ е далъ надъ Духовете нечисти и на болестините? Но кога е ходилъ ведно съ нихъ Јуда Предательт не са могли да изгонäватъ никаќовъ духъ, и не са могли да исцѣляватъ никаква болестьи недуга. Защо е былъ съ нихъ Јуда, клеветникът и Предательтъ Господень. Тако вы не ще можете да си изгоните изпомежду васъ злыте Духове — демоны — злыте наравы и привички, и не можете да са исцѣлите отъ болестьта ви що е влезла въ общината ви и въ священството ви; защо имате си Јуды, предатели, клеветницы, законопрестулницы, развратницы, святотатцы и темянътъ що го (страна 4) ядатъ отъ църквыте и отъ манастирыте и т. д. — всекое средство имаме да ни помилуе Богъ, и вси хрістяны са помазаницы Хрістовы, но сами бегатъ отъ свой даръ и от(?) всичко Хрістово добро.

Отъ трнѣ грозіе не може да буде, ни па от репіе смоквы. Отъ злы и святотатцы и отъ недоучены и неучены добро не бива. На песък куħа се не зыда; въ търнѣ семе хлебно се не сѣе; предъ араміи пары се не броятъ; човекъ піяница вино не може да чува; безочи човекъ путь не може да показва. Кой нема вѣра въ срдцето и Бога нема въ душата, вѣрата борави и себе се упропястява.

Мысли кога читашъ ова писмо и самъ себе се суди и буди.

Надѣме се за вси за общо добро, и ке си дойдемъ право дома за последната ми животъ, а вечъ ще изчезнатъ гонителите и лапачите и убіицыите на сиротинските чада.

Вашъ учитель

Јорданъ Х. КОНСТАНТИНОВ

Сигнатура на писмото: II. A. 3022. На четвртата страна од писмото Инв № 9653. Како и претходното писмо и ова е доста оштетено од влага и од големите печати на Архивот на бугарското возраждане.

4

Четвртото писмо од Цинот пишувано е на 22 октомври 1878, во Велес, и упатено е до некој Антоние, што е именуван во додатокот на писмото.

Ова писмо гласи:

„Милій ми Брате,

Има време отъ какъ чекамъ отъ честа ви писмо, чекамъ но нема да ми пратите.

Азъ бехъ ви испратилъ писмо но велешани, по хиляды пути сумъ ви казалъ що са — кога ли назадъ измрчено ми го донесоха. Питамъ гы защо? Заборавихме да го дадеме. Отъ мука место не ме е собирало! Та за това прекратихъ да писвамъ.

Друго ме уплаши времето; турцыте още како що си знаятъ и ткаятъ, тамо вамо (два реда излебени, не можат да се прочитаат).

Зато още чекамъ и не идамъ тамо, защо не знамъ що ме чека.

Азъ човекъ несемъ со една книжка и едны дисаги, токо да станамъ и гдѣ искамъ да ходимъ и назадъ (страна 2) да се вращамъ. Знаете какъ стануе — лѣто ми е скупо? И това не гледамъ, но ако ме обклевети некой, та за инатъ турцыте да ме вращатъ назадъ! Ето ова го мысламъ, и чекамъ още мало време, негли ще се посмири.

Сега искамъ да летнемъ та да си дойдамъ, но се сумѣвамъ.

Отъ сяка страна ме зоватъ и ме уверяватъ да се не боимъ, но азъ стоймъ уплашенъ, защо петъ товары вещи съ колай не ся преносятъ.

Ако е тамо мирно, научи се от Мустафа, и пиши ми за все, и ще има ли 10—15 дѣца да учамъ ? Тогай е сигурно моето (тамо) седенѣ.

Поздравля вамъ вси прїятели. Има вечъ четыри недѣли все читамъ святыи кныгы и мудры списатели: Теофраста, Антифона, Антистена, Ливанїа, Илеа, Дипарха, Андокиди, Лисїа, Платона, Исократа, Демостена; С. С. Јоана Златоуста Маргарити т. е. Жемчугы (бисеры) Гры (страна 3) горїя Назїанцина, Василя великаго, Ефреема Сирина, Дионисїя Јеромонаха, Анастасия Синайтского, С. Максима Мудраго, Дамаскина Монаха Каменскаго, Теофила Мудрейшаго, Симеона Новаго Богослова и Атанасїя великаго. Чудны Божествены премудрости и науки. Човекъ кога чита в нихъ, чини му се да е въ ново Небо и нова земя и отъ радость ни поуките може да плаче защо се е родилъ и грехъ и може да се радуе защо е блаженъ ако се просвети и да стане како е правилото на човечеството.

J. Х. Константиновъ<br>
Скоро ще си дойдамъ

22. октоврїй 1878<br>
Велесъ

Отговоръ ще давамъ за вси деца до сега що учамъ, Богъ ще ме суди! (страна 4)

Брате Антонїе,

Незнаемъ писмо, та да ти кажамъ моето сърдце и душа. Незнаешъ самъ да читашь, та да ти писвамъ що искамъ. Незнаешъ да писвишъ, та по твоя воля що искашъ да ми пишешъ.

Сега що искамъ да ти пишемъ несмеемъ, защо другъ ке ти го прочети и онъ какъ иска ке ти каже. Ако е добръ добро. Я ако (деен ред избледен).

Я, брате мой, сумъ въ неучены люды, кои неможатъ ни дури да умратъ да познаятъ що е човекъ ученъ. Между трнѣ сумъ живилъ до сега. (Понатаму два збора, до крајот на редот, и следниот ред оштетени избледени). ...то. Още книгы нема ни още граматика нема и това що има е нула спроти другы народы. Само с бугарски ученъ човеъ неможе да буде. Та отъ Велесъ и Скопѣ, Щипъ и Прилепъ и т. д. и т. д. нема послепы.

J. Х. К.

ближело времето, кога „ште изчезнат гонителите и лапачите и убијците на сиротинските чада".

Последното писмо на Џинот — е секако воопште едно од последните писма што истекло од перото на борбениот и намачениот учител — ни донесува податоци за тоа дека неговата пошта ја оштетувале некои велешани и дека неа ја добивал со задоцнување. Инаку воените настани од тоа време, го застрашувале, бидејќи Турците „ оште како што си знајат и ткајат". Во писмово Џинот ја изнесува и својата желба да се пресели во Скоје, но нему му се јасни тешкотиите што го спречувале ова преселување во времето на војната. Во писмово Џинот ни дава да дознаеме и за големината на неговата библиотека и за стравот, ако тргне од Велес за Скопје, да не би Турците да го вратат назад. Мислејќи постојано на преселувањето, Џинот го праша скопскиот пријател, дали во Скопје ќе може да смета на група од 10—15 ученици, со што би се обезбедила неговата егзистенција. Последниот месец Џинот се занимавал со читање на „свјати книги и мудри списатели"; чиишто имиња ги споменува во писмото. — Во додатокот на писмото, растажен, се жали нека сограѓаните не го разбрале и дека тоа го нагонува да се приготвува да отпатува со Антоние, — неговиот пријател, кому сите писма ги упатил, — штом тој дојде по него, да го земе.

*H. Polenaković*

## QUELQUES LETTRES NON PUBLIÉES DE JORDAN DŽINOT


### RESUME

Aux nombreuses lettres de Jordan Hadži Konstantinov-Džinot, le promoteur bien connu du renouveau national macédonien, dont on parle dans l'introduction à cette contribution, l'auteur ajoute quatre autres lettres, écrites à Veles de 1876 à 1878, qui jusqu'ici non pas été publiées. Comme toutes les lettres de Džinot, celles-ci ont un caractère autobiographique. Il y parle de l'attitude hostile de certains gens de Veles à son égard, de son intention de quitter Veles, de son intérêt constant pour les écrivains ecclésiastiques et les classiques. On y trouve aussi de nombreux aphorismes.

*Оливера Јашар-Настева*

## ТУРСКО-МАКЕДОНСКИ ЛЕКСИЧКИ ВКРСТУВАЊА И МЕШАЊА

1. Долгата јазичка симбиоза на македонскиот и турскиот јазик како и честиот билингвизам на македонското и турското население, предизвикале и приличен број вкрстувања и мешања на македонски и турски лингвистички елементи[1]). Бидејќи општо земено, за овие појави во лингвистичката наука малку е пишувано[2]), ние овде ќе се потрудиме не само да го зафатиме овој проблем туку и да го анализираме а исто така и да ги изделиме основните типови на овие вкрстувања и мешања (турско-македонски) и по можност да ја установиме нивната функција во минатото и денес како и да го определиме нивното место меѓу другите видови зборови што влегуваат во лексичкиот состав на македонскиот јазик. За оваа цел ќе се послужиме со бројните примери што ги ексцерпиравме од разните македонски говори.

2. Според природата на големиот број зборови и споеви составени од македонски и турски елементи (најчесто лексичкиот елемент му припаѓа на едниот јазик а морфолошкиот на другиот), во македонскиот јазик се изделуваат три основни групи: А. *Нетавтолошки хибриди*

---

[1]) Под турски елементи овде се подразбираат сите оние зборови што преку турскиот јазик влегле во македонскиот а што се инаку од различно етимолошко потекло. Како македонски елементи се третираат и оние зборови од туѓо потекло (најчесто грчко) што се наоѓаат во македонскиот а кои заедно со турските елементи образуваат хибриди на македонска јазична територија.

[2]) За јазични мешања и вкрстувања, види: Hugo Schuchardt, *Breviere*; Hermann Paul, *Prinzipien der Sprachgeschichte*, A. Dauzat, *La Philosophie du Langage* Vendryes, *Le Langage*, 330, 443; Bloomfield, *Language*, 422—426; Jespersen, *Laugnage*' 281; P. Skok, *Основи романске лингвистике*, I, 166; М. Павловић, *Увод у науку о језику*, 171—177.

Во врска со оваа лингвистичка појава во југословенските јазици види: Schuhardt, *Slawodeutsches und slawoitalienisches*, Graz, 1885; Милан Будимир, *Из класичне и савремене алоглотије*, Споменик САН 76, Београд, 1933; ibid., *О двојезичним сложеницама таутолошког типа*, Наш језик IV (1936), 165—169; Васо Томановић, *Мешање речи и народна етимологија*, Годишен Зборник, I (1948), 71—92 и ibid., *Мешање језичких творевина*, loc. cit.; Vojmir Vinja, *О неким облицима романско-славенског језичког мијешања*, Zbornik radova, Filozofski fakultet, Zagreb, 1954, 199—209; Б. Марков, *Некои хибридни творби во македонскиот јазик*, Македонски јазик VI, кн. 2 (1955), 152—164.

(изведени и сложени), В. *Хибриди добиени по пат на вкрстување и народна етимологија* и С. *Тавтолошки хибриди.* Сите овие видови хибриди се среќаваат како кај општите зборови така и кај антропонимите и топонимите[1]). Освен прави сложени и изведени зборови, овде ќе бидат опфатени и некои хибридни споеви, како именски (субстантивни и адјективни), глаголски и прилошки (адвербијални) така и некои хибридни изрази.

## A. НЕТАВТОЛОШКИ ХИБРИДИ

### 1. *Изведени зборови* (*деривација*)

3 Кај овој вид хибриди се забележуваат зборови во чијшто состав, како основа, влегуваат: 1. македонски зборови а како афикси, елементи од турскиот јазик и 2. состави во кои за основа се земаат заемки од турскиот јазик а префиксите и суфиксите се од македонско потекло.

### 1. *Македонско-турски хибриди*

(мак. основа + тур. афикси)

4. а) *Изведени зборови по пат на префиксација.* — Макар што турскиот јазик не знае за образување зборови по пат на префиксација, (нема префиски) заемките *кара* и *баш* (< тур. *kara* и *baş*), поради нивната функција во македонскиот, ќе ги третираме како префикси[2]). Овие две заемки, што инаку се јавуваат како одделни и полнозначни зборови (сп.: *kara* „црн", *baş* „глава" и „главен"), се среќаваат често како компоненти на бројни заемки од турскиот јазик. Сп.: *авџибашија, бинбашија, башмуфтија, башчауш, јузбашија* и *карабоја, карагоз, Карадак, каракуш, Кара Орман, карасевда* (< *avcîbaşî, binbaşî, başmüftü, başçavuş, yüzbaşî, karaboya, karagöz, Karadağ, karakuş, Kara Orman, karasevda*).

5. Меѓу почестите хибриди образувани со *баш*, се среќаваат следните: *башдевојка, башдомаќин* („Стојане, *баш домаќине*. . ." — Шап. V—VI, 21)[3]), *башименка* („Тодоринко *башименко* / От баш града извадена"

---

[1]) За да се има поцелосна слика на турско-македонските вкрстувања и мешања, овде ќе се разгледаат заедно со општите зборови и антропонимите и топонимите.

[2]) Како префикси заемките *кара* и *баш*, ги третираат и L. Şaineanu (*Influenta orientala asupra limbei şi culturei române* I. *Introducerea*, II *Vocabularul* Bucureşti, 1900, стр. 55), *Kr.* Sandfeld (*Linguistique balkanique* Paris, 1930, стр. 92) и Кононов (*Грамматика современного турецкого литературного языка*, Москва—Ленинград, 1956).

[3]) Почестите скратеници се: Арамиско — Абаџиев, Ѓорѓи — *Арамиско гнездо*, Скопје, 1954; Arsl. Phil. — *Archiv für slavische Pfilologie* Berlin; Бегалка — Иљоски, В. — *Бегалка*, Скопје, 1950; Верков. — Lavrov, Petr. A Jiři Polivka, *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisu St. Verkovičových* V Praze 1932; Верков. Песни — Lavrov, P. A., *Сборник Верковича* I. *Народнија песни Македонских болгар*. Петроград, 1920; Галички — А. Белић, *Галички дијалекат*, Београд, 1935; Галичник, Р. О. — Огњановиќ, Риста, *Речнички материјал од Галичник* (во ракопис); Documents — Mazon, André. *Documents, contes et chansons slaves de l'Albanie du sud* Paris, 1936; Изгрев — Абаџиев, Ѓ., *Изгрев*, Скопје, 1950; К. Ж. — Попов, Стале — *Крпен живот*, I, II, Скопје, 1953; c. sl. — Mazon ,André — *Contes slaves de la Macédoine sud-occidentale*,

— П. Мих.), *башмајсшор* („. . . и тоа кај *баш-мајсшорош* Антона. . ." — Современост, I, 1946), *башпријашел* („Воденичаре, леле *башпријашеле*" — Documents), *башробинчица* („Ќе ме однесат в Јанино / В Јанино при Али-паша/ *Баш робинчица* да бидам" -Милад.), *башрабошница* („Тебе те кажвет *баш рабошница*"[1]) — Милад. 471), *башшрговец* („. . . наглавил измеќари и се курдисало како *баш шрговец* во царскиот грат, да продаа. . ." — Прилеп, СбНУ, X, 134)[2]).

6. Од семантичка гледна точка, без оглед на нивниот надворешен облик, двете компоненти заедно означуваат еден поим и тоа најчесто со суперлативно значење. Сп.: *башмајсшор* „прв, главен, најарен мајстор". Ова значење на хибридот му го внесува турскиот елемент *баш-* кој овде, како и во турските заемки има значење на „главен, прв".

7. Што се однесува до редот на компонентите во овие хибриди, се забележува дека турскиот елемент доаѓа редовно на прво место. Ова доаѓа поради значењето на *баш* како и поради неговото често идентифицирање со македонската партикула за суперлатив *нај.*- За разлика од македонските, српскохрватските и бугарските хибриди, во хибридите од овој тип образувани во романскиот јазик, елементот *баш*, како и во турските зборови, доаѓа и како втор елемент[3]).

* * *

8. Бројот на апелативи, образувани со елементот *кара* е нешто поограничен. Ги забележав следниве хибриди: *каракамен* („Дур да ти доет јагнето / От кара-орман крадено. . ./ На *кара-камен* заклано" — Де-

Paris, 1923; Кратово — *Речнички машеријал од Крашово* (Институт за македонски јазик, Скопје); Кулакија — Mazon, A. et Vaillant A. — *L'Évangéliaire de Kulakia* Paris, 1938; Мариовци — Радовановић, С. — *Мариовци у иесми, йричи и шали*, Скопље, 1932; Меѓа — Гулевски, Сотир — *Меѓа*, Скопје, 1959; Милад. — *Български народни йесни* собрани одъ Братя Миладиновци Димитри и Константина. В Загреб , 1861; Митарства — *Мишарсшва. Книга нарицаема Мишарсшва.* Букурешт, 1843; П. Мих. — *Български народни иесни отъ Македония. . .*, София, 1924; Парите — Крле, Ристо — *Париште се ошейувачка*, Скопје, 1958; Рацин, Песни — Рацин, Коста — *Песни*, Скопје, 1946; Посл., — *Македонски народни умошворби.* t. IV, кн. 1. *Пословици*, Ск. 1954, ред. Dr Харалампие Поленаковиќ и Кирил Пенушлиски; Приказни — *Македонски народни йриказни*, Скопје, ред. Тошев и Угринова; СбНУ — *Сборник за народни умошворения, наука и книжнина.* Изд. Министерството за народно просвѣщение, кн. I—XIX; изд. Българското книжевно дружество, София; Сказна — Марковски, В. — *Сказна*, Скопје, 1954; Слово — Пејчиновиќ, Кирил — *Слово за йразницише.* Ред. и предговор Бл. Конески, Скопје, 1956; Фол. — *Македонски народни йесни* собрани од Фолклорниот институт во Скопје (необјавени); Х. М. — *Македонски народни иесни и ора*, собрани од В. Хаџи Манев (необјавени), Скопје; Цеп. — Цепенков, Марко — *Македонски народни йриказни*, 1, 2, 3. Ред. Кирил Пенушлиски, Скопје, 1959; Цеп., Авт. — *Авшобиографија на Марко К. Цейенков*, обј. Пенушлиски, К. во Македонски јазик, IX (кн. 1—2); Шап. — Шапкарев, Кузман — *Сборникъ отъ български народни умошворения*, кн. I—IX София, 1891—1894.

[1]) Несраснатоста на компонентите во некои примери ,според мое мислење, е прашање само на неуедначената графија.

[2]) Примерите се акцентирани доколку е акцентиран и текстот од кој се тие ексцерпирани.

[3]) Во врска со ова cf. L. Şaineanu, op. cit. (пр.: *başboier, baş câpitan* и *portar — başa, capidan — başa.*

барско, СбНУ, VII, 65). Не е исклучено овде да се работи не за апелатив туку за топоним (сп.: *кара-орман* од претходниот стих). Меѓутоа, хибридот се среќава и инаку. Така на пример кај Рацин го наоѓаме како општа именка, но со преосмислено значење („... на миндер седни накривен/ Со *каракамен* на гради" или „Угаснете и светлини / Мрак да биде *каракамен*" — Рацин, Песни). Кај Рацин е забележан уште еден хибрид од овој тип и тоа *карасмрт* („Мојата смрт е *карасмрт*").

9. Елементот *кара* се среќава и во некои хибридни топоними. Сп.: *Караѓир*, *Карабуниште*, *Каракамен* и антропоними: *Карадимчевци*, *Каракостовци*, *Карајанеѓи*, *Карапанчевци*, *Каранаковци*[1]).

10. *b*) *Изведени зборови по пат на суфиксација.* — За разлика од претходните, овој вид хибриди е многу поброен бидејќи суфиксацијата е една од честите постапки при зборообразувањето во турскиот како впрочем и во македонскиот јазик. Со текот на времето, од големиот број заемки (од турскиот) со различни суфикси, некои од последните (почестите) почнале да се одделуваат и да се употребуваат во македонскиот за изведување зборови од македонски основи. Некои од овие суфикси станале дури и многу продуктивни. Се среќаваат како именски така и придавски суфиски[2]). Најчести се хибридите образувани со турските именски суфикси: *-џи*, *-ли*, *-лак*[3]).

---

[1]) Во недостиг на посебни ономастични студии и прилози, поголемиот дел на лични и месни имиња е ексцерпиран од следните трудови: Петар Скок, *Лингвистичке белешке с пута по Јужној Србији*, Гл. Ск. Н. Д., књ. II, св. 1—2, Скопље, 1926; ibid., *Из топономастике Јужне Србије* I, Гл. Ск. Н. Д., књ. XII, Скопље, 1933; ibid., *Из топономастике Јужне Србије* II, Гл. Ск. Н. Д., књ. XV—XVI, Скопље, 1936; Тома Смиљаниќ, *Кичевија*, Српски етнографски зборник, Насеља и порекло становништва, књ. 28; Петар С. Јовановиќ, *Пореће*, Српски етнографски зборник, Насеља и порекло становништва, књ. 28; Миленко С. Филиповиќ, *Голо Брдо*, Скопље, 1940; Војислав С. Радовановиќ, *Тиквеш и Рајец*, СЕЗб., Насеља и порекло становштитва, књ. 17; Бранислав Русиќ, *Поље дебарско*, Годишен зборник на филолзофскиот факултет, 7, Скопје; ibid., *Жупа Дебарска*, посеб. изд. на Филозоф. факултет, кн. 4, Скопје, 1957; ibid. *Никулич*, Годишен зборник, 8, Скопје; ibid., *Основни белешки за презимињата во Македонија*, Македонски јазик, 8, Скопје, 1953, ibid. *Малесија*, Год. Зборник, 6 (1953);, Трифуновски, Јован, *Полог*.

[2]) Освен именските и придавските суфикси од турско потекло, во македонскиот се среќава, но со многу поограничена употреба (во хибридите), турскиот глаголски суфикс *-ди* (< тур. *-di*, *-dí*, *-du*, *-dü*). Со овој временски суфикс се образува, во тур. јаз., основата на одредениот перфект од глаг. основа (пр.: *sev* + *di*, *kiskan* + di и сл.). На македонска јазична почва, со овој турски суфикс се изведени приличен број деноминални глаголи од турски (пр.: *азардиса*, *сургундиса*, *шаштладисува*) и грчки основи (*зуграфдиса*). Во сите овие случаи имаме комбинација со грчката аорисна наставка *-s*(*a*). Во врска со ова cf. A. Mazon, *D'une formation verbale slave d'origine gréco — turque* во „*Mélanges ling. offerts à M. J. Vendryès*", Paris, 1925, стр. 265 Не успеав да забележам хибридни образувања со помош на оваа турска наставка.

[3]) Многу поретки се хибриди образувани со други турски суфикси. Така на пример со суфиксите *-ман* и *-џик* (< тур. *-man* и *-men* и *-cik*) се образувани следните зборови: *короман* „големо парче леб" (М. Григоров, *Мијаци*) и дем. *короманче*; *лажоман* „голем лажливец" („Кој поп Стојко, *лажомано*, он си је дома. . ." — СбНУ, XI, 109) :*рошџик* „вид детска игра со рог", *кумџик* „вид детска игра со кукли". (Скопје и Кратово). Со овие суфикси е образуван мал број хибриди секако и поради тоа што бил, сразмерно, мал бројот на заемките, од турскиот, во чиишто состави тое влегувале. Сп.: *душман*, *балабан* (*-ban* се јавува како фонетска варијанта на суфиксот *-man*),

11. Според бројните заемки како: *авџија*, *бостанџија*, *гурбетчија*, *кавгаџија*, *чорбаџија*, *шакаџија* (< тур. *avcî*, *bostancî*, *gurbetçî*, *kavgacî*, *çorbacî*, *şakacî*)[1]) во македонскиот се среќаваат хибридите: *борбаџија* („На борење *борбаџија*/На каменот намдарџија" — Милад. 11, 12)[2]), *гарџија*, *винарџија*, *вревашија*, *картаџија* („Кажујев човеци да имало искусни *картаџии* у велешка околија" — Кратово)[3]), *котарџија*, *косаџија* („Видоха ни *косаџие* / Надигнаха остре косе" — Верк. Песни, 40), *љубовџија*, *млекаџија*, *песнаџија*, *плитарџија* (Охрид, Шап. Нар. Ст. III, 15), *постаџија*, *смеарџија*, *календарџија* („. . . Јас као те глеам тебе еким си бил, ем *календарџија* сакаш да бидиш, за времето да го расипвиш. . ." — Цеп. 2, 212), *псалтирџија*, *прокефалџија*, *ќивурџија* („*Ќиворџии* ќивор praват" — Шар. V—VI, 149). Последните неколку примери се образувани со зборови од грчко потекло.

12. Како и во турскиот, така и во македонскиот јазик, се среќаваат изведени зборови (хибридни), освен од именски, уште и од глаголски и придавски основи. Меѓу овие примери се среќаваат и следниве: *големџија* („И тој од збор разбира, ако е *големџија*" — Посл. 2540), *навогаџија* („Ја ќе га прату Никола да сака Марика, он је арен *навогаџија*" — Кратово), *нагонџија* („Веќе ми се здодејало / От троица *нагонџии*. . ." — Делчево, Фол. 953), *повелџија* („. . . за *повелџија* од господ е определен. . ." — Арамиско, 40), *скапчија*.

13. Макар што сѐ поретко се создаваат хибриди со овој суфикс, сепак се забележуваат и понови образувања како на пример: *автомобилџија* („Ајде после со саати чекај го *автомобилџијата* да го прави." — Парите, 132), *бомбаџија* и *бомбаџиски* („Тој прими со готовност да ги посвети своите македонски собраќа по идеја на *бомбаџискиот* занает" — Изгрев, 51), *вагонџија*, *водоводчија*, *електричкија*, *комитетчија*, *планџија*, *паркетчија*, *поштаџија*, *сладолетчија*, *фестивалџија*, *филмаџија*, *хонорарџија* (со исто значење се употребува денес *тезгаџија*).

---

*караман*, *терџуман*, *коџоман* и *пирецик*, *ашицик* (< тур. *balaban*, *düşman*, *kocaman*, *kara man*, *tercüman* и *aşîcik*, *pirecik*, Ист е случајот и со неколкуте хибридни образувања со тур. суфикс -*ана* (< тур. /перс./hane). Турската множинска наставка -lar (-ler) се среќава кај извесен број имиња на родови и тоа најчесто кај исламизираното македонско население. Сп.: *Шопе*лер, *Пржин*лар, *Гола*лар и *Голе*лер, *Вуче*лер (сите примери ексцерпирани од Бр. Русиќ, *Жупа Дебарска*).

[1]) -*џи*(*ја*) односно -*чи*(*ја*) (зад безвучните консонанти) < тур. -*ci*, -*cî*, -*cu*, -*cü* односно -*çi*, -*çî*, -*çu*, -*çü*, е најпродуктивниот суфикс од турско потекло во македонскиот.

[2]) Треба да се одбележи дека заемките од турскиот што завршувааат на суфиксите -*џи* (-*ci*), -*ли* (-*li*) како и на вокалите -*i*, -*î*, -*ü* (а понекогаш и оние на -*a*, -*u*, сп.: *oda* >*ogaja*, *kapu*>*капија*) се проширувааат со -(*и*)*ја*. Ова се однесува и за топонимите. Сп.: *Јунузлија*, *Муратлија*, *Калаузлија* (Штип.); *Коџалија*, *Прналија*, *Худаверлија*, (Радовишт); *Меџитлија* (Битола); *Гевгелија*, *Џумајлија* и безброј други. Ограничен е бројот на топоними на -*ли*: *Вејсели*, *Дедели*, *Ташарли* (Валандово); *Чаушли*, *Гопчели*, *Севендекли* (Богданци); *Орманли*, *Чепели* (Струмица) и др. По сѐ изгледа дека топонимите на -*ли* се среќаваат почесто во оние месности во кои е покомпактно турското (јуручкото) население.

[3]) Овде зборот *картаџија* значи „лице што прави карти" (*карта* „дрвен сад за вино"). Дублетот *картаџија*, исто хибрид, значи „лице што игра карти" (српхрват. *картарош*).

14. Од семантичка гледна точка, кај некои од овие понови хибридни образувања забележав извесно изместување на значењето. Не сите означуваат само „лице што се занимава со извесна работа" како хибридите *водоводџија*, *паркетџија*, туку се употребуваат и со извесна нијанса на пејоративност (со нијанса на подбивање и дури иронизирање). Така на пример, хибридите: *планџија*, *фестивалџија*, *хонорарџија* и сл. Од овие, а и други примери може да се заклучи дека овој турски суфикс во новите хибридни образувања, а подолу ќе видиме дека е ист случајот и со суфиксите *-ли* и *-лак*, има повеќе стилистичка отколку семантичка функција.

15. Од овој тип се и образувањата од женски род со суфиксот *-ка*, изведени од именките од машки род. Сп.: . . .*големџика*, *комсиџика* („Деверот ми мајко комсиција / Јатарва ми мајко *комсиџика* / Золвата ми мајко *големџика*" — Скопско, с. Драчево, Х. М. 1442), *најводаџика*, *намерџика*. *ораџика* („. . . таа е стара *ораџика*" — К. Ж. I, 230), *фалбаџика* (и *фалбаџивче*, дем.).

16. Се забележуваат и хибриди во кои овој суфикс се проширува и со некои други домашни суфикси. Сп.: *бомбоџилница*, *големџиство*, *содаџилница*.

17. Бројот на хибридите образувани со помош на тур. суфикс *-ли* (*ја*[1])) е значително поограничен. Според заемките од турскиот како *еснафлија*, *ферманлија* (< тур. *esnaflî*, *fermanlî*), се образувани, меѓу другите, и следниве хибриди: *брадалија*, *грделија* и *грделивче* — Галички, 159), *имашлија*, *пушкалија* / „Е виска мои сина / Мои сина *пушкалии* и *ловџии*" — Малешево, Пер. сп. XXXIX, Стоилов), *пустелија* (Галички, 159)[2]).

18. Меѓу поновите хибриди се забележуваат, но пак со извесно пејоративно значење, образувања како: *институтлија*, *факултетлија*, *универзитетлија*.

* * *

19. За разлика од релативно малиот број апелативи, се забележува приличен број етникуми и антропоними изведени од топоними а со помошта на овој суфикс[3]). Така на пример, се среќаваат, по углед на: *вилаетлија*, *иштиплија*, *касабалија*, *москвалија*, *шеирлија* (< тур. *vilayetli*, *kasabalî*, *Iştiplî*, *Moskovalî*, *şehirli*), хибриди како: *гостиварлија*, *магаровалија* / „Во тоа време, се јави еден *магаровалија* во прилепските села да бележува от сипаница" — Цеп. Авт., 119), *дојранлија* (и *дојранлика*).

---

[1]) Четирите турски варијанти (*-li*, *-lî*, *-lu*, *-lü*) на овој суфикс, во македонскиот се унифицирале и се јавуваат само како *-ли*. Интересно е да се одбележи, дека во последно време забележав таква тенденција дури и кај турското население, во разговорниот јазик.

[2]) Се забележува дека овие хибриди имаат иста форма за сите три рода.

[3]) Во турскиот јазик, со овој суфикс се изведуваат зборови што означуваат потекло, место, град, држава или област од која потекнува или во која живее лицето за кое се зборува.

Поради честата употреба на овие и слични етникуми, некои од нив се употребувале како прекари, така на пример: *Вардарија, Варошлија, Дебарлија, Крашовалија, Машкалија, Пенушлија, Рекалија, Чичевалија*. Извесен број од овие хибриди денес се прошириле со македонските суфикси *-ов, -ев, -ски* и се употребуваат како презимиња. Сп.: *Војницалиев, Дебарлиев, Крашовалиев, Пенушлиски, Чичевалиев*, и сл.

* * *

20. По углед на бројните заемки образувани со суфиксот *-лак*[1]), како *везирлак, екимлак, ергенлок, пашалак, шамакарлак, чингеналак* (< тур. *vezirlik, hekimlik, ergenlik, paşalik, tamahkârlîk, çingenelik*), во македонскиот се среќаваат повеќе десетини хибриди образувани со овој турски суфикс. Меѓу почестите се забележуваат следниве :*винарлак* („. . .дошли по гурбетлак, по трговија со *винарлак*" — Тиквеш, 1341), *војниклак* („Кривата вилица го ослободи од *војниклакош*" — Современост, III, 36), *врбалок* (Дебарско), *војвондалак* (Верков. Песни, 316)., *говедарлак* („Затоа Коле велеше покрај *овчарлакош* и *говедарлак* за истата руга" — К. Ж. I, 248), *граѓанштилак* („Да мириса на *граѓанштилак*. — Да мириса на *ѓупштилак*, дополни Велика" — К. Ж. I, 225), *домакинлак* (К. Ж. I, 192), *ѓаволштилак* (СбНУ, XV, 88), *ѓупштилак, егуменлак* (К. Ж. II, 56), *женилок* (Скопје, Х. М. 1341), *калуѓерлак* (СбНУ, VI, 131) *комишлак* (Бегалка, 114), *магарштилак* (Чашуле, Раскази, 45), *мајсшорлак* (К. Ж. I, 210), *овчарлак* (К. Ж. I, 248), *пандурлак* (Цеп. Авт. 115), *расшалок* (Кичевија), *рибарлак* (СбНУ, XII, 191), *сипаничарлак* (Цеп. Авт. 119), *сшопанлак* (Верков. 115), *стројниклок, сфешилак* (Цеп. 3, 22), *човештилак* (Совр. IV, 54).

21. Освен овие хибриди изведени од именски основи, се среќава и приличен број изведен од придавски основи. Така на пример: *богашлак* („Колко за *богашлака*, толко ојште и за. . ."— Верков. 285), *големцилак, грдошилак, гнасошилак, лошошилак* („При се што толку зло беше го нашло, пак от лошотиите не се остаал. От негоиот *лошошильк* беше се опојале. . ." — СбНУ, XII, 114), *поганштилак, просшошилак* („. . .та сметаа за *просшошилак* да свират на гајда " — К. Ж. II, 255), *црнилок* („Женилок пуста мамо, *црнилок*" — Скопје, Х. М. 1341).

22. И во поново време се среќаваат неколку хибриди, како на пример: *асисшеншлак, другарлак,мизерлак, паршизанлак, ректорлак*. Но и овде треба да се одбележи дека често во употреба на овие хибриди се сеќава истата пејоративна нијанса како и кај поновите образувања со *-џи* и *-ли*[2]).

* * *

23. Од придавските турски суфикси во хибридните изведенки најчесто се наоѓа суфиксот *-ли* (*ја*). Според заемките: *акалија, кьјмешлија*,

---

[1]) Во македонските народни говори, четирите варијанти на овој суфикс (*-lik, -luk, -lîk, -lük*) се јавуваат како *-лак, -лок, -лук, -лик* и *-льк*. Во литературниот македонски јазик, меѓутоа, петте варијанти се унифицирале во *-лак*. Истата појава се забележува и во другите балкански јазици, така на пример, во српхрват. се среќава *-лук*, во буг. *-лък*, во алб. *-lěk* и во ром. *-lîk*.

[1]) Во врска со ова cf. заб. стр. 354 бр. 14

*кьсметлија, мераклија* (< *akîlî, kîymetli, kismetli, meraklî*), во македонските народни говори се среќаваат следните хибриди: *ѓиналија, горчлија, грделија, гугушлија, дождеѓлија* („Пуста незгодна година/. . .Се погоди *дождеѓлија*" — Милад. ,354), *грмежлија, зборлија, ѕвездалија* („Трите сестри, најмалата се стори царица и роди дете *ѕвездалија*" — Цеп. 1, 257), *зглобалија* (скоро редовно како епитет орнанс за сабја), *каменлија* („Да не падне да с отепа / Местото е *каменлија*" — Кичевско, Фол. 2278), *кременлија, крсташли* („Напред пред војску да идеш / *Крсташли* бајрак да носиш" — Куманово, — Фол. 604), *праслија*, и *ореѓлија, офтикалија, песналија* (СбНУ, XI, 19), *срамежлија, столалија, ресалија, песоклија* (Тетово, Х. М. 1305)[1]).

## 2. *Турско-македонски хибриди*

(тур. основа + мак. афикси)

24. а) *Изведени зборови по пат на префиксација.* — Оваа постапка е особено карактеристична за глаголските хибридни изведенки кај кои се среќава голем број изведени глаголи од турски именски основи со помошта на македонски предлози (понекогаш дури и со два и три предлога) и глаголските суфикси (најчесто *-ува*). Со поширока употреба, меѓу другите, се среќаваат и овие, образувани со предлозите: *до* (*доајдукува, доарчи, докусури*), *за* (*заајљази, заарчи, забашали, забашачи, заборџи, задумани, закопча, заорташи*), *из* (*избербаши, избудали*), *на* (*набастиса, набеќарува, набојадиса, нагрвали се, наергенува се, накалаши, накодоши, налафи, нанишани, напазари, напердаши, натамани, нашимари*), *о-* (*обои, омаскари, осакати, окори*), *по* (*поарџи, подерѓиши, иолафи, помуабети, попишмани*) *пре* (*преесапи, прекаили*), *раз* (*разшени, расиарча, расчатали*), и со повеќе предлози: *испомуабети, изналафи, спобудали се.*

25. Овде би можеле да се опфатат и оние хибриди образувани со македонските партикули за компаратив и суперлатив. Така на пример: *појаваш, покасметлија, поколај, помунасип, попешин, посалам, посерт, поуѓун* и *најколај, најмунасип, најсалам* и др.

26. б) *Изведени зборови по пат на суфиксација.* — Суфиксацијата се среќава скоро редовно кај именките. Бројот на изведени придавки и прилози е многу ограничен (сп.: *ѓутурица, ергенушка* и сл.).

27. Меѓу почестите хибридни именки од машки род, се забележуваат оние што се образувани со суфиксите: *-ар, -ец, -ин.* Сп.: *алвар, афионар, бојар, гајдар, ѓардар, срчар, тутунар, черѓар, чифлигар*; *јабанец, караорманец* („вид ветер" — Малесија), *маалец*; *ајдутин, амалин, бакалин, берберин, везирин, ергенин, забитин, кајмакамин, каурин, касапин.* Последниве, со *-ин, се* употребуваат и без овој суфикс[2]).

---

[1]) Кај извесни примери од овој вид може да се допушти да се работи за форми од ж. род (*дожделија* < *дождеѓиѓ, -ѓа*) кај кои по губењето на интервокалното *ѓ* се јавило ново *ј*.

[2]) Во врска со ова cf. Бл. Конески, Граматика, II, 61.

28. Хибридните именки од женски род се среќаваат најчесто со суфиксите: *-ица*, *-ница* (и проширени), *-овина*, *-ка*, *-арка*. Сп.: *агица*, *ајдучица*, *акчиица*, *ашица*, *аџиица*, *бежица*, *везирица*, *екимица*, *јорганица*, *кадиица*, *чорбаџилница*, *бакалница*, *бакаровина*, *аловина*, *беговина*; *ајдутка*, *амалка*, *анасонка*, *бакалка*, *загарка*, *топка*, *фиданка*, *шамијарка*. Најчесто тоа се нови образувања според именките од машки род.

29. Што се однесува до хибридните изведенки од среден род се забележува дека тие најчесто се јавуваат со суфиксот -ство. Сп.: *абаџиство*, *аџиство*, *бавчанџиство*, *базирганство*. Овде треба да се одбележи дека овие хибриди се среќаваат повеќе во литературниот јазик, додека за народните говори се покарактеристични образувањата со *-лак*[1]).

30. Поретко се среќаваат хибридни изведенки со другите македонски суфикси. Меѓу нив ги забележав следниве: *агинка*, *будалинка*, *будалачка*, *ѓубралка*, *маалуша*, *махалянка*, *нисковина*, *пастрамајка*, *тараненик*, *корачка*, *урделник*, *ќорла*, *ќорло* (последниве два хибрида редовно во пејоративно значење), *алчо*, *дорчо*, *карчо* (секако образувани по аналогија на *белчо*)[2]).

* * *

31. Освен општи именки, по пат на суфиксација образуван е и приличен број топоними и антропоними. Меѓу топонимите (особено се чести називите од микротопонимијата а се среќаваат и хидрографски и орографски називи) паѓаат в очи оние хибриди што се образувани од турски основи и почестите македонски зборообразувачки елементи за географски имиња како *-ица*, *-иште*, *-ово*, *-ино*. За разлика од хибридните апелативи, добар дел од хибридните топоними и антропоними се повеќе резултат на билингвизмот кај исламизираното македонско население, како и кај турското население, отколку резултат на македонските билингви.

32. Меѓу почестите хибридни топоними од овој тип се среќаваат следниве со *-ица*: *Али-Пашица* (Малесија), *Арапица*, *Аџиица*, *Дуралијица* (хидр. — Прилеп), *Бекирица*, *Даутица*, *Дервишица*, *Ѓумишица* (Прилеп), *Емирица*, *Исламица*, *Јакупица*, *Кадиица*, *Камберица* (Прилеп), *Каракашица* (Прилеп), *Караџица*, *Мамудица*, *Металица* (Малесија), *Османица*, *Оџоица* (Прилеп), *Пашица*, *Синаница*, *Џаферица* (Поле Дебарско); *-иште* (обично имиња на месности): *Аниште*, *Бегоиште*, (Полог), *Вакавиште*, *Ѓубриште*, *Мешеишта*, *Џеичиште*; *-ово* (најчесто имиња на села): *Идризово*, *Инџиково*, *Кадрифаково*, *Карашманово*; овде доаѓаат и оние топоними во чијшто состав, како втор елемент, доаѓа зборот

---

[1]) Значењето на овој суфикс, веројатно затоа што меѓу турските заемки се наоѓа најголем број со апстрактна содржина, совпаднало со значењето на македонскиот суфикс *-ство*.

[2]) Овде нема да ги опфатиме бројните хибриди образувани со македонските деминутивни (сп.: *барде*, *торбе*; *лаленце*, *парченце*; *чорбичка*, *бовчичка*) и аугментативни (сп.: *ајдучиште*, *чешмиште*; *алешина*, *башачина*) суфикси, бидејќи се афективно обоени хибриди, образувани со чувствена оценка.

*беї*: *Амзабеїобо*, *Белимбеїобо*, *Визбеїобо*, *Хаџи Беїобо*; .*-ино*: *Аїино* (Скопско), *Кадино* (ibid.), *Сарамзалино*[1]).

Хибридни топоними изведени со македонските деминутивни суфикси се поретки. Сп.: *Бајраче*, *Бунарче*, *Вакобче*, *Ѓеренче*, *Ѓољче*, *Кориичe* (Полог).

33. За разлика од овие, хибридните антропоними се многу почести. Тие се среќаваат за означување не само исламизираните македонски родови туку и за означување чисто турски и чисто македонски родови. Меѓу почестите хибридни образувања се оние што се образувани од турските лични имиња со помошта на наставките *-обци* (*-ебци*). По овој начин образувани хибриди најчесто означуваат турски родови и родови на поисламените Македонци. Хибридите образувани од апелативи, што инаку се употребуваат како заемки, кои означуваат некоја физичка или психичка особина на даденото лице или род, или пак означуваат занимање или потекло се карактеристични, по мое мислење, за означување македонските родови.

34. Меѓу почестите се среќаваат: *Абрашебци*, *Аїобци*, *Адемобци*, *Ајшобци*, *Анадолци*, *Аскобци*, *Аџиебци*, *Асшарџиебци*, *Балканобци*, *Бекаробци*, *Бојаџиобци*, *Булукобци*, *Демиробци*, *Есмеробци*, *Зорбебци*, *Зулумобци*, *Кадиобци*, *Камбуробци*, *Карадакобци*, *Караѓозобци*, *Кашранџиобци*, *Крмазакобци* (Тиквеш), *Маскаробци*, *Мукаешобиц*, *Мурашобци*, *Пелшекобци*, *Пишманобци*, *Риџалобци*, *Сакалобци*, *Сејменобци*, *Симиџиобци*, *Ташанџиобци*, *Терзиобци*, *Тоџузобци*, *Тоџалобци*, *Тулумобци*, *Ќелешобци*, *Ќосебци*, *Узунобци*, *Фодулобци*, *Чаџканобци*, *Чаушобци*, *Чакаробци*, *Чебребци*, *Чешмеџиебци*, *Чолакобци*, *Џамбазобци*, *Шабанобци*, *Шабобци*, *Шишкобци* и многу други[2]).

35. Многу од овие хибридни имиња на родови, од кои некои отпрвин биле само прекари, денес се употребуваат како презимиња. Тие најчесто завршуваат на формантите: *-об* (*-еб*), *-о*(*б*)*ски*, *-е*(*б*)*ски* *-ски*. Сп.: *Абаџиеб*, *Бојаџиеб*, *Бабчанџиеб*, *Барушчиеб*, *Зорбеб*, *Бакалчеб*, *Орїанџиеб*, *Сашунџиеб*, *Ќосеб*, *Ќуркчиеб*, *Чешмеџиеб*; *Караѓозоб*, *Тоџалоб*, *Ќамилоб*, *Чолакоб*; *Бојаџиски*, *Ќосебски*, *Барушчиски*, *Кафеџиски*, *Мурашоски* и сл.

36. За разлика од овие имиња, кои се среќаваат скоро редовно за означување македонски фамилии, денес се среќаваат ,прилично често, кај исламизираните Македонци и кај муслиманските Цигани презимиња на *-об* (*-еб*) и *-ски*. Сп.: *Асаноб*(*ски*), *Бајрамоб*(*ски*), *Мемедоб*(*ски*), *Синаноб*

---

[1]) Ова се всушност посесивни адјективи изведени од турски лични машки имиња. Кај поголемиот дел топоними, од овој вид, како втор елемент се подразбира *село*, пр.: *Аїино* (*Село*), *Кадино* (*Село*) (и двата во Скопско). Треба да се одбележи дека и во турските називи на овие места, често се испушта вториот елемент (*köy* „село"). Инаку овие топоними, како и најголемиот дел од оние што се изведени од турски лични имиња јасно зборуваат за поседовните односи во времето на турскиот феудализам и се среќаваат многу често.

[2]) Од примерите се гледа дека најголем број е изведен од личните муслимански имиња (пр. *Адемобци*, *Бекаробци*, *Мурашобци*, *Шабанобци*). Меѓу другите примери се забележува дека се наоѓа приличен број образуван од општи зборови што означуваат професија (пр. *Кадиобци*, *Симиџиобци*, *Терзиобци*, *Џамбазобци*), некоја телесна (пр. *Камбуробци*, *Сакалобци*, *Тоџалобци*, *Ќелешобци*) или пак некоја карактерна особина (пр. *Мукаешобци*, *Пишманобци*, *Чаџканобци*) и сл.

(*ски*), *Шабановѓ*(*ски*). Турските фамилни имиња, колку што можев да забележам, остануваат неизведени. Сп.: *Вели*, *Исмаил*, *Јашар*, *Ќамуран*, *Шакир* и др.

37. Не е редок случај некои од овие хибриди да се сретнат и како топоними и тоа за означување помали месности, маали а понекогаш дури и села, доколку отпрвин биле населени исклучиво од дадениот род. Сп.: *Ајваѿовци*, *Алдинци*, *Аџиевци*, *Бајрамовци* (Дебарско), *Екимци*, *Оџевци* и др.

* * *

38. Бројот на хибридни придавки меѓутоа, е прилично ограничен. Ова секако затоа што турската придавка е многу устојчива и претрпува минимални измени. Меѓу малиот број хибридни придавки се забележуваат неколку описни, еднослoжни и двосложни, и тоа проширени со македонските суфикси: *-ав*, *-ен*, *-есѿ*, *-л*(*ив*), *-ов*, Сг.: *абдалесѿ*, *алов* и *ален*, *будалесѿ*, *ѓувезен*, *намќоресѿ*, *немлив*, *кирлив*, *кафеав*, *шенлив*, *шишкав*.

## II. *Сложени зборови* (*комӣозиѿа*)

39. Едно од најживите и најчестите средства за збогатувањето на македонската лексика, како во народните говори така и во литературниот јазик, е образувањето на сложени зборови[1]), посебно на именки, придавки и прилози. Оваа околност, како и фактот што меѓу заемките од турскиот јазик се наоѓа приличен број сложени зборови, придонесле меѓу големиот број сложенки што се наоѓаат во македонската лексика да се најдат и такви сложени зборови чијшто еден елемент е од македонско а другиот од турско потекло. Според синтаксичкиот однос на елементите во хибридните сложенки што овде се разгледуваат, се среќаваат како тие што се во напореден однос (во јукстапозиција) така и тие што се во зависен однос (субординација). Што се однесува до степенот на сраснатоста на составните елементи, по однос на графијата, тој е поголем или помал. Елементите во овие хибридни образувања (особено кај именките) се или непосредно сраснати или се пак сврзани со составен вокал. Се забележуваат почесто сложени именки, придавки и прилошки изрази. Хибридни сложенки од другите видови зборови се поретки.

40. Меѓу сложените именки ги забележавме следните неколку примери составени од именка + именка: *алѿанмомче*, *дроб-сарма*, *мевлемрана*, *мајмунчовек*, *масѿӣазар*, *ѿуѿуноберач*; од придавка + именка: *ѓорномаалец*, *долномаалец* (и ж. р. *ѓорномаалка* и *долномаалка*), *арамолебец* и *арамолеӣка* („Коа ти рани такфие *арамолеӣци*, коа ти рани; — Цеп. 2, 238 или „Та зошто ти е ваа *арамолеӣка* шо а држиш овде. . ." — К. Ж. I, 56)[2]), *дрвенӣазар* и *жишниӣазар* (Битола)[3]); од глагол + именка

---

[1]) Бл. Конески, Граматика II, 69.

[2]) Во јазикот на нар. поезија не се ретки и образувања како *ал-кобилче* („Шчо си вјана Најум *ал-кобилче* / *Ал-кобилче* Најум тригодишно" — Фол. 2498, Битолско).

[3]) Во врска со сложенките сf. Видоевски, Божо, За *сложенкиѿе*, МЈ II, бр. 6 (1951), стр. 131—140.

(глаголот е најчесто во императив: *братидулак*, *лижисаанка*; од негација + именка: *нејалан* (како антоним на *невистина*), *некасмет* (секако по аналогија на *несреќа*); од број + именка: *десетокатница* (и сите слични образувања).

41. Сложените хибридни придавки се среќаваат почесто во поетскиот јазик. Така на пример од придавка + придавка: *модроали жолтоали*; од именка + придавка: *пламноали*, *вишноали*; од придавка + именски корен: *шашоок* < тур. *şaşî*, adj. „разрок"[1]). + *ок(о)*. Како сложени придавки можат да се сметаат и сите оние образувани со негацијата *не* како: *некадарен*, *некасметлија недотамен* и други.

42. Меѓу сложените хибридни заменки, со почеста употреба се изделуваат оние што се образувани со турската заемка *хер* (< тур. *her*): *ер дека*, *ер кај*, *еркој*, *ерзашто*, *ершто*, *еркако* (кај Пејчиновиќ особено често: *хер што*, *хер кадеѓодер*, *хер како*); во Охридско: *ершчо ерколку*; во *Кулакиското евангелие ер шо*. Сп.: „Умот и касметот, *еркај* да одеа, од него мислата не ја иставаа..." (Прилеп, СбНУ, X, 135), „...да не береш гајле, *ер дек'* да одиш..." (Верков. 268), „...туку *ерзашто* работа на меника да идиш..." (Верков. 41), „....ој чобани, утри *хер кој* човек да пусна, виа да гу утепити" (Верков. 146), „Другиот беши без кьсмет, *ер што* да фашташи да чини, насат му отиваши работата" Верков. 82)[2]).

43. Меѓу поретките хибриди образувани од други видови зборови доаѓаат: *бајамити*, *ѓоамити*, *коџамити* и *аманте*, *ајдете*, *бујрумте* и слични.

44. Што се однесува до сличните хибриди кај топонимите и антропонимите, може да се констатира дека такви образувања не се многу чести.

45. Меѓу топонимите се забележуваат случаи како *Кавакличука*, кој секако настанал во турска двојазична средина.

46. Меѓу антропонимите пак, се среќаваат најчесто такви хибриди чиишто елементи не се наполно сраснати. Се работи за образувања во кои како прв елемент доаѓа заемка од турскиот. Тоа се најчесто заемките: *аџи*, *дели*, *кел*, *ќор*, *ќучук* (< тур. *hacî*, *deli*, *kel*, *kör*, *küçük*). Вториот елемент пак, е македонско лично име. Сп.: *Аџи-Наков(ц)и*, *Аџи-Златов(ц)и*, *Аџи-Здравев(и)*, *Аџи-Николов(ци)*; *Делијанев*, *Делипетрев(ци)*, *Дели-Митов(ци)*, *Делиџаков(и)*; *Келкоцев*; *Ќормонев(ци)*, *Ќортошев(и)*; *Ќучук-Донев(ци)*, *Ќучук-Јончев(ци)*.

---

[1]) Интересно е да се одбележи дека во Далмација (Блато) е забележан, со исто значење, хидридот *штралоћаб* < итал. (млет.) *stralochio* и хрват. суфикс *-ab* (cf. Vinja, op. cit. стр. 200). како и хибридот *ѓерок* и *ѓерочац* „разрок' < итал. *guercio* „разрок" и хрват. *око* (cf. P. Skok, *Zeitschrft für romanische Philologie* 54,495).

[2]) И во турскиот јазик, *her* се употребува во сложени заменски изрази: *herkes* „секој" *herkim* „било кој", *hernerede* „каде и да е", „насекаде". Не е исклучено да се рабти овде (во мак. хибриди) за изрази добиени по пат на парцијално калкирање, во врска со ова cf. МЈ, XIII—XIV, О. Јашар-Настева, *За македонските калкиџ турскиот јазик*).

* * *

47. Освен овие прави хибридни сложенки, се среќаваат, како што веќе во почетокот нагласивме, и разни споеви, синтагми и изрази составени од два основни збора (од различно етимолошко потекло). Елементите во овие споеви не се сраснати, тие се самостојни. Вакви хибридни споеви се среќаваат почесто кај именките, глаголите и прилозите, а исто така и кај топонимите и антропонимите.

48. Меѓу именките паѓаат в очи оние хибридни образувања што се добиени по пат на парцијалното калкирање[1]). Сп.: *анамска рака, арсланаусти, бел* (*црн*) *џиѓер, џеп трошок, женски пазар, мум ножици* < тур. *hanim eli, aslanağzı, ak* (*kara*) *ciğer, cep harçlîk, karî pazarî, mum makasî.*

49. Освен овие примери, во јазикот на народната поезија, се среќаваат особено често состави од две именки во јукстапозиција. Станува збор за атрибутски состави или адјективни сложенки[2]). За нас е овде важен фактор што едниот елемент е од македонско, а другиот од турско потекло. Од синтаксичка гледна точка, односот на заемката кон домашниот збор е определувачки. Најчесто првата компонента од составот е турска заемка која има функција на детерминант. Редот на елементите во составот е постојан (исто и обликот).

50. Од почестите примери во јазикот на народната поезија, се среќаваат со поширока употреба следните: *бурунџу кошула* („Му облече *бурунџу кошула*" — Милад. 118)[3]), *ѓајтан веѓи* („Милите ти црни очи / Црни очи, *ѓајтан веѓи*" — Беровско — Фол. 1312), *ѓул ѓрадина* (Сказна, 77), *бадем дрво* („Ој изникни ми *бадем дрво*" — Штип, Х. М. 1125), *ибришим појои* („Да си изва'ам свилни пелени / Свилни пелени, *ибришим појој*" — Милад. 361), *катран очи* (Чашуле, Раскази, 16), *сејмен кошула* (П. Мих. 229), *фелдиш ѓребен* (Малешевско, Фол. 2695)[4]).

51. Од стилска гледна точка многу од ваквите хибридни споеви станале постојани стилски средства, клишеи. Треба да се одбележи дека ваквото приближување на два елемента од кои секој ги задржува своите особини, а сепак првиот своето значење го внесува во составот и врши по тој начин атрибутска служба, е особеност на турската синтакса[5]). Според мое мислење овие состави се образувани по углед на, бројните примери преземени од турскиот јазик (сп.: *самур калпак, шам кутија, санџакбеѓ* и безброј други)[6]).

---

[1]) Во врска со ова види го мојот прилог „*За македонските калки од турскиот јазик*, Македонски јазик, XIII—XIV.

[2]) Овој термин го употребува П. Скок (*Прилози проучавању турцизама у српскохрватском језику* во Slavia, Praga, 1937—1938).

[3]) Испаѓањето на *к* во *бурунџу* (< тур. *buruncuk*) укажува исто така дека се работи за сложен израз.

[4]) Овие примери се среќаваат како во јазикот на народната поезија така и во литературниот јазик.

[5]) Во врска со ова cf. Deny, *Grammaire de la langue turque (dialecte osmanli)*, Paris, 1920, стр. 744 и Кононов, *Грамматика современного турецкого литературного языка*, Москва—Ленинград, 1956, стр. 148.

[6]) Бл. Конески, (*Граматика*, II, стр. 47) констатира дека прибавување на една именка кон друга не е така редок случај во македонскиот јазик.

52. Меѓу хибридните споеви што изразуваат дејство, се наоѓа цела низа глаголски состави, адекватни на турската глаголска конструкција од именка + глагол, од типот *пие шутун* „пуши" (калкирано од тур. *tütün içmek*). Интересно е да се одбележи дека на ваквите состави, значењето му го дава турскиот збор, а глаголското обележје, македонскиот. Двата збора заедно, од семантичка гледна точка, претставуваат една целост, изразуваат еден поим.

53. Како почести хибриди од овој тип се изделуваат оние што се образувани со глаголите: *стори*, *чини*, *прави*, *дава*, *фрла*, *фаќа*. Така на пример со глаг. *стори*: ~ *азар* „приготви", *ашик се* ~ „вљуби се", ~ *дава* „тужи", ~ *дикат* „внимава", ~ *идаре* „штеди", ~ *инкар* „не признава, утајува", ~ *испат* „сведочи", ~ *кабает* „згреши", ~ *мукает* „внимава", ~ *ниет* „има намера", ~ *пишман* „покае се", ~ *резил* „осрамоти", ~ *сабар* „стрпи се", ~ *теклиф* „понуди"; со глаг. *чини* ~ *гајрет* „охрабрува", ~ *зайт* „забранува", ~ из*мет* „послужува", ~ *кабул* „признава", ~ *лаф* „зборува", ~ *муабет* „разговара", ~ *риџа* „моли", ~ *сеир* „гледа"; со глаг. *прави*: ~ *арџ* „троши", ~ *ќеф* „ужива" ~ *џумбуш* „весели се"; со глаг. *дава*: ~ *изин* „дозволува", ~ *карар* „оценува.", ~ *џевап* „одговара"; со глаг. *фрла*: ~ *имза* „потпишува", ~ *ифтира* „клевета", ~ *кабает* „обвини", ~ *чифтиња* „клоца", ~ *бој* „расте во висина"; со глаг. *фаќа*: ~ инат „инати се", ~ *кусур* „замерува' забележува"; со глаг. *игра*: ~ *комар* „коцка се", ~ *мајтап* „исмевува"; со глаг. *пие*: *пие шутун* „пуши"[1]).

54. Се случува често да се сретне една иста именка (заемка од турскиот) во состави со различни глаголи (пак калкирани од турскиот). Така на пример со именката *абер*: ~ *дава* „известува", ~ *има* „се разбира", ~ *нема* „не знае"; со именката *пари*: ~ *изедува* „проневерува", ~ *расипува* „раситнува" и сл.

55. Покрај овие именски и глаголски хибридни споеви се среќаваат доста често, во народните говори а и во литературниот јазик и прилошки хибридни споеви. Овие хибриди се образувани по углед на бројните адвербијализирани македонски состави образувани од предлог + именка. Најчести се тие образувани со македонските предлози: *на*, *за*, *со*, и турските заемки. Така на пример: *на баш* („Море ти се курдиса *на баш*, не ли те је срамота?" — Кратово), *на башка*, *на бој* „на високо" (куќа, — Тиквеш, 153) *на дизгин* („. . . тики да го разиграм по сокак и дури, да го к'здисам арно и да го пуштам после *на дизѓин*, што да може да бега" — Цеп. 3, 206) *на душеме* „на високо" (куќа — Тиквеш. loc. cit.) *на касла* „нарочно", *на каим* „реми", („Играчката му излегуала *на каим* (от двете страни точно камење)" — Цеп. 3, 187), *на калач. . . . . на калач* „косо, дијагонално", *на карар* „точно", *на каршија* „спроти", *на мајтап*, *на мегдан* („Лагата му излезе *на мегдан*" —

---

[1]) Во врска со ова cf. О. Ј.-Настева, MJ, XIII - XIV—op cit.

Прилеп, СбНУ, XII, 241), *на шака*; *со мукает* „внимателно", *со намуз* „чесно", *со усул* „внимателно"; *забадијаѕа* „залудно", *за мерак*, *за резил*, *за ќеиф* и поретко со некои други предлози: *ѕшубе*, *дохак*, *под ќесим* (Тиквеш, 163).

* * *

56. Слични образувања се среќаваат и во топонимијата. Паѓа в очи особено голем број хибриди образувани со: *а*) турски и *b*) македонски топономастикуми.

57. *а*) Како турски топономастикуми, најчесто се среќаваат турските заемки: *ан*, *аргач*, *баир*, *бунар*, *дере*, *ендек*, *кале*, *корија*, *кула*, *маало*, *мегдан*, *срт*, *џаде*, *чаир*, *чешма* (< тур. *han*, *argaç*, *bayir*, *bunar*, *dere*, *endek*, *kale*, *koru*, *kule*, *mahalle*, *meydan*, *sirt*, *cadde*, *çeşme*,). Така на пример: *Јанче Ан*, *Стари Анои*; *Крст Баир*, *Кремен Баир*; *Долни Бунари*, *Сух Бунар*; *Прстен Дере*, *Појата Дере*; *Голем Ендек*, *Драчевица Андак*, *Скокот Андак*; *Старо Кале*; *Горна Корија*, *Стара Корија* (Полог); *Стара Кула*; *Рулевци Маала*, *Главинци Маала* и многу често *Горно* (*Средно* и *Долно*) *Маало* како и *Ново* (*Старо*) *Маало*; *Горни* (*Долни*) *Мегдан*; *Стари Таш* (тур. *taş* „камен); *Сува Чесма*, *Габар Чешма*, *Брест Чешма*, *Три Чешми*; *Старо* (*Ново*) *Џаде*, *Долно* (*Горно*) *Џаде* (Малесија) и безброј други.

58. *b*) Од македонските топономастикуми во хибридните топоними се среќаваат почесто: *лака*, *колиба*, *поток*, *чука*, *чукар*. Сп.: *Виран Лака*, *Баш Колиба*, *Герен Поток*, *Бегир Чука*, *Ешек Чука*, *Бардак Чукар*,, *Чешме Порој*, *Чаир Трла*, *Орта Брдо* (дури и *Ортабрдска Река* — Штипско).

59. Почести од овие топоними се оние кај кои односот не е јукстапозиција но субординација. Во овие случаи, зависноста меѓу компонентите е изразена со соодветни наставки. За илустрација ќе наведам само неколку такви хибриди: *Агино Село*, *Аскерски Камен*, *Бабин Срт* (Малесија), *Беговu Нивје* (Полог), *Јонузов Рид*, *Еминова Чука*, *Марково Кале*, *Мифтаров Рид*, *Куртлу Чука* (сп. *Кавакличука*), *Кадино Село*, *Стојан Таши* (Т. Велешко), *Факирово Брдо*, *Чаталски Поток*, *Џамималска Река*[2]).

60. Не се ретки ни сложени топоними, образувани со помошта на македонски, и поретко на турски предлози, Сп.: *Пот Баир*, *По Дервен* (МЈ, IX, 54), *На Џаде* (Прилеп). *Под Кули*, *Крај Курија*, *Над Чешма* или *Чука Алте*, Тиквеш (тур. *alt* „под"), и други.

---

[1]) Извесен мал број од нив (пр. *ан*, *аргач*, *кула*, *џаде*) не означува географски поими.

[2]) Топонимите *Куртлу Чука*, *Стојан Таши*, како и *Дивље Потоги*, *Сушица Тарласи*, *Ожовица*, *Тарласи* (с. Средно Коњари — Скопско) секако настанале во турска јазична средина.

## В. ХИБРИДИ ДОБИЕНИ ПО ПАТ НА ВКРСТУВАЊЕ И НАРОДНА ЕТИМОЛОГИЈА

### I. *Контаминација*[1])

61. За разлика од досега разгледуваните примери, кај кои имавме јукстапозиција на два *цели* збора, овде ќе биде разгледан оној вид хибриди кај кои имаме вкрстување и наполно срастување на *делови* од два одделни збора. Овие хибриди се добиени, значи, како резултат од вкрстување на одделни елементи од турски и македонски зборови. Составените делови на двата алоглотски збора образуваат нов збор. Најчестата причина за образување овие хибриди е симултаната појава на два збора (од различно етимолошко потекло) во свеста на билингвот за една иста претстава (предмет или поим). Истовремената појава на македонскиот и турскиот збор, најчесто се среќава во случаи кога се асоцираат зборови блиски или пак спротивни по значење. Затоа и во поголемиот дел примери што овде се разгледуваат, се работи за контаминација на делови од синоними и антоними.

62. Од материјалот со кој располагам, успеав да ги забележам следниве примери:

**беладжа** (и **Беладжа**) < *беличко* X ant. *караџа* (тур. *karaca*). Хибридот *белаџа* се употребува за означување „бело домашно животно (овен, пес, коњ)". Зборот е забележан во народните говори а и во јазикот на народната поезија: „У кафало изговори: /Овен Караџа, Караџа,/ И втори овен *Белаџа* / Доведете ми стадото!" (П. Мих. 117).

**вртелија** < *врти* X ant. *темејлија* (тур. *temelli*) или *јерлија* (тур. *yerli*). Хибридот е забележан во Тиквешко и тоа за означување „лице што не е од местото (како што е тоа случајот со *шемелија* или *јерлија*), лице што не се задржува подолго на едно место, ами се сели": „*Врте-*

---

[40]) Во врска со ова прашање види: H. Paul, *Prinzipien der Sprachgeschichte*, стр. 133 и натаму; Kr. Nyrop, *Grammaire historique de la langue française* 1914, t. I, стр. 467—469; Нироп се задржува повеќе на контаминација на синоними, но и на некои латинско-келтски образувања (стр. 6), латинско-германски (стр. 11) и француско-италијански (стр. 58—59); Bloomfield, Language, стр. 422—426; Jespersen, *Language*, стр. 281. Во врска со некои примери на контаминација во српскохрватскиот, cf. Vasmer, *Die griechischen Lehnwörter im Serbo-Kroatischen*, Berlin, 1944, каде се дадени следните примери (стр. 33): *ђраголисаши* < *ђаволисаши*, *драгоманш* < *драги камен* X *дијаманш*; потоа М. Будимир, *Из савремене алоглошије*, кој дава неколку примери забележани во Босна, како: *лејлук* < *герм. Löhnung „плаша"* X *шур. ајлук* „плата" и *лабрња* < *ишал. labra X срйхрваш. брња* и П. Скок (во *Zeitschrift für Romanische Philologie*, 54, стр. 205) кој дава *лаїушчерица* < итал. *lacerta X хрваш. їушчерица*. Во поново време со овие вкрстувања и јазички мешања се занимаваат Томановиќ (op. cit.), кај кого меѓу другите примери на контаминација на домашни елементи, се наоѓа и хибридот *дункле* < *ишал. dunque X* хрват. *дакле*, и В. Виња (op. cit.) кај кого покрај веќе спомнатите примери (*лаїушчерица* и *дункле*) се наоѓаат уште десетина други. За овој вид хибридни образувања во македонскиот јазик досега не е пишувано. Се забелеува дека и во македонскиот, како и во другите јазици, се среќаваат примери (не многубројни) на контаминација на идиоглотски елементи. Таков еден пример е *лилкайа* < *лиљак X кайа* (цитиран во Граматиката на Бл. Конески, II, стр. 70). Се забележува дека во германската лингвистичка наука посебно се изучувани вкрстувања на идиоглотски елементи.

*лије* сме, многу мачени, никаде ќутукот не ни се знае, данеска овдеја, утре, со здравје, патишта на друзи села ќе ванеме" (Тиквеш, 267).

**грижовлија** < (*за*)*ıрижен* X syn. *ıајлелија* (тур. *gaileli*). И овој контаминиран хибрид се среќава во народните говори а и во јазикот на народната поезија. Сп.: Та шчо ми си гајлелија / Гајлелија, *ıрижовлија*?" (Берово, Фол. 1298).

**достур** < *дос̄та* X syn. *дес̄тур* (тур. *destur*). Хибридот се среќава, како и заемката *дес̄тур*, за означување ,,доволно, колку што е потребно". Така на пример: ,,Ози да не се живее кај што има *дос̄тур* мас, сирење, месо. . . ,,(К. Ж.) или". . . ни сол *дос̄тур* не пушчаат" (ibid). Освен овој хибрид, забележан е и хибридот *дос̄турли* (проширен со тур. суфикс -*ли*) : ,,Јадење и пиење *дос̄турли* имал ,,(Цеп. 2, 244). Не е исклучено дека се работи овде и за народна етимологија.

**јали** < *ја* (тур. *yahut ya*, ,,или") X syn. *или*. Зборот има широка употреба во народните говори, а се среќава и во литературниот јазик. Сп.: ,,Така поминуваат такви : *јали* в апсана *јали* сургун" (Бегалка, 56).

**клапавица** < *лаӣа* (тур. *lâpa*) X *каӣе*, *каӣавица*. Хибридот *клаӣавица* има главно дијалектална употреба. Со исто значење, во литературниот јазик се употребува зборот *лаӣавица*.

**крбла, крбло** < *кобла*, *кобел* X syn. *kьrba* (тур. *kîrba*). Зборот има широка употреба и означува ,,сад од дрво (со специјален облик и намена)". Се среќава и топоним *Крбла*.

**ловджија** < *ловец* X syn. *авџија* (тур. *avcî*). Зборот има широка употреба, не само во народните говори, но и во литературниот јазик.

**сребранлија** < *сребрен* X syn. *срмајлија* (тур. *sirmali*). Хибридот има поширока употреба во јужните говори. Сп.: ,,До три конца срмалии, лелим џаним / До три игли *сребранлии*!" (Гевг. Фол. 205).

**смеарџија** < *смеар* X syn. *шеıаџија* (тур. *şakacî*). Зборот се среќава често во разговорниот јазик.

**тавтабица** < *ӣав̄табиӣа* (тур. *tahtabiti*) X syn. *дрвеница*. Во Битола се слуша и *ӣарӣабица*.

**чешмурка** (и **Чешмурка**) < *чешма* (тур. *çeşme*) X syn. *шиӣурка*. Хибридот се среќава како апелатив и тоа со значење ,,малечка чешма" и ,,шопурка", а исто така е забележан и како топоним: *Чешмурка*, име на месност (с. Дедино, Радовишко, околија Штипска). До ова вкрстување можело лесно да дојде бидејќи не ретко се среќаваат хидронимите *Чешма*, *Чешмиче* и *Шиӣур*, *Шоӣур*, *Шоӣурка* (Тиквеш, 477), *Шуӣуро* (Прилепско-Битолско — Гл. Ск. Н. Д. 2. XII, 206). Дури забележав дека се среќаваат и сложени хидроними од двата збора, како на пример: *Шиӣур Чешма* (с. Новаци, околија Битолска), *Чуӣур Чесма* (Валандово) како и *Шоӣура Чешма* (Лагово). Од овие називи, како што веќе рековме, можело сосем лесно да се дојде до интересниот хибрид *Чешмурка* односно *чешмурка*.

## II. *Народна еӣимолоıија*

63. Освен овие примери добиени по пат на вкрстување, се среќаваат и неколку хибридни образувања добиени со приближување на

турските зборови до домашните, по пат на народна етимологија. Пред да поминеме на нивното разгледување, треба да одбележиме дека бројот на случаи на народна етимологија е сразмерно многу мал. Овој факт изненадува бидејќи бројот на заемките од турскиот јазик е многу голем а народната етимологија е особено честа кај туѓите зборови[1]). Интересно е да се одбележи дека оваа појава е констатирана и во бугарскиот, по однос на заемките од турскиот јазик. Ова би можело да се објасни, според мое мислење, со фактот што турските зборови во македонскиот, впрочем како и во другите балкански јазици, преминувале по директен пат, без посредство и, следователно претрпувале минимални измени. Важен момент е и фактот што најголемиот дел од заемките имал многу распространета употреба. Не треба да се заборави ни тоа дека не е исклучена можност во разните говори да се наоѓа можеби и поголем број зборови од турско потекло, изменети по пат на народната етимологија а дека во запишаните материјали тие не успеале да продрат. Ова е можно бидејќи аспишувачите на народното творештво секако подобро го познавале турскиот јазик и можеле, најверојатно, свесно да ги избегнуваат таквите хибриди.

64. Како покарактеристични ги изделив следните примери:

**девет табани** „вид пита" < *ѓеве шабани* (тур. *deve tabani* „пита свиткана во вид на табанот од камила", сп. *ѓеве* „камила") доведено во врска со бројот *ѓевеш*. Зборот е забележан кај Цепенков: „Мислеф, шестаф, како да праам, измислиф еден маривет: си напраиф едно ќесе од асе и ми месиа сукано (*ѓевеш шабани*), та и наредиф тевтерите едно од ниф, друго от *ѓевеш шабани* и најзгора. . ." (Цеп. Авт. 143).

**е биде** „никогаш" < *ебеди* (тур. *ebedi* „никогаш") поврзано со *да* (*не*) *биде*. Овој збор се наоѓа неколку пати забележан во материјалите на Веркович. Сп.: „Ама ти, што ми позна мене и ме раздели од арапката, ету пуштам веќе водата на касабата да тече кату напрет и *е биде* да не съхни" (Верков. 162).

**ковенџија** (*куѓенџија*) „златар" < *кујунџија* (тур. *kuyumcі*) поврзано со гл. *коѓе*. Сп.: „Бог го убил Петре Бајрадинче! / Зашто беше Петре *куѓенџифче*" (Милад. 290 и 471).

**којнак** „голем орев (камен или сл.) со што се фрла" (при разни игри) < *ојнак* (тур. *oynak kemiği*). Консонантот *к* во хибридот секако е додаден во врска со зборовите *камен, коска* што означувале предмети со кои се фрлало. Не е исклучено тур. *ојнак* (како и заемките *оин, ојна*) поради својот фонетски облик да се асоцирале и со зборот *којн* (дијал.).

**маркуш** „вид црево од гума' (се употребува за пресипување течности или за вадење бавчи) < *марпуч* (тур. *marpuç* „вид црево кај наргиле" и „црево за вода") најверојатно доведено во врска со личното име Марко, Маркуш. Хибридот *маркуш* како и заемката *марпуч* (поретко) се среќаваат редовно во употреба.

---

[1]) Во врска со ова cf. Kr. Nyrop (op. cit.), t. I, стр. 470 и t. IV, стр. 326 како и Bloomfield, *Language* стр. 423, каде авторот вели: „Foreign words are especially subject to this kind of adaptation".

**менѓуш, менѓуша** „обетка" < *менкуш* (тур. *menkuş* „обетка") доведено во врска со *уво, уши*. Зборот се среќава и во народните говори, паралелно со зборот обетка а во јазикот на народната поезија се римува со *уши*: „Така беше лепо промената / Наредена динар до динара / / А на *уши* стребрени *менѓуши* / А на срце пафти позлатени" (Милад. 426)[1]).

**ѓозбојаџија** „измамник, маѓионичар" < тур. *gözbagîcî*, со исто значење, доведено во врска со заемката *бојаџија* (тур. *boyaci*). Зборот има широка употреба во народните говори и во разговорниот јазик, Сп.: „*Ѓозбојаџија* је, не лажите се!" (Галичник, Р. О.).

**ѓозбојаџилак** „измамништво, лукавство" и „маѓионичарство" < тур. *gozbagîcîlîk* , со исто значење, доведено во врска со заемката *бојаџилак* (тур. *boyacîlîk*). Како и претходниот збор, и овој се среќава во повеќето народни говори. Сп.:" . . . ѓоа не гљаал: — тука се сопинал от малечки нешча, тука незнаел каде да стапнит, тука пак падинал и друдзи такви *ѓозбајаџилоци* пра'ел" (Охрид, Шап. Нар. Ст. III, 69). Зборот е забележан и во Галичко (Р. О.: *ѓозбојаџилок*).

**домазлак** „расен добиток што се остава дома за расплод" < < *домазлак* (тур. *damazlîk*) доведено во врска со зборот *дома*. Зборот има редовна употреба. Сп.: „Вук *домазл'к* не чуа" (Посл. 1013).

**пексимит** „двопек" *пексимит* (тур. *peksimet*), доведено во врска со заемката *симит* (тур. *simit*). Сп.:" / Нѐкогаш војницине кога нѐ можит да до̀бијет о̀бичен леп и ра̀нит со *пѐксимит*" (Галичник, Р. О.).

## С. Тавтолошки хибриди[2].

65. Овој тип хибриди претставува една од многу интересните појави[3]) на јазичките мешања и тоа не само од етимолошка но и од семантичка гледна точка. Од етимолошка гледна точка тоа се зборови и споеви составени од алоглотски елементи. Како и во досегашните примери, тие им припаѓаат на македонскиот и турскиот јазик. Турскиот збор

---

[1]) Во врска со овој збор во српскохрватскиот cf. В. Томановиќ (op. cit. Год. Зборник, I, стр. 89, бр. 144).

[2]) Во врска со називот на овој вид јазички мешања, може да се констатира дека се употребуваат повеќе термини. Така на пример во српхрват. се среќава: *двојезична сложеница* (М. Будимир, op. cit.) и *конгломерат* (V. Vinja, op. cit., според Вињa овој термин го предложил Миљорини на III меѓународен лингвистички конгрес). Во бугарскиот се среќава *синонимична двојка* (К. Костов, *Един случај на синонимични двојки в народните песни* во *Български език*, VIII, 1958, кн. 4—5), Зборувајќи за аналогните образувања во српскиот јазик, Н. К. Дмитриев (Доклады Академии Наук СССР, 1928, бр. 2) зборува за *парни сочетания переводного типа.*

[3]) Според М. Будимир, (*О двојезичним сложеницама таутолошког типа*) најпознати примери на двојазични сложенки од овој тип, се забележани во италијанскиот јазик каде што на југ се среќаваат италијанско-грчки хибриди (на пр.: *Lingua Glossa*, топоним на Сицилија), а на север италијанско-германски (на пр.: *Monte Gibello*, топоним). Но, вакви примери се среќаваат во поголем или помал број скоро во сите јазици. Сп.: во англ. *greyhound* (< исл. *greu* „пес" + англ. *hound*" пес), во герм. *Lugenwiese* (< слав. *луг* „ливада" + герм. *Wiese* „ливада"), во швед. *haricotböner* (< франц. *haricot* „грав" + швед. *bönor* „грав"). Примерите се земени од L. Deroy, *L'Emprunt linguistique* Paris, 1956, стр. 228.

с инаку заемка што има широка употреба. Од семантичка гледна точка, тоа се конгломерати составени од два зели збора со исто, или блиско, значење, т. е. од синоними. Што се однесува до начинот и степенот на срасnатоста на двата елемента, можат да се изделат два типа (не строго разграничени) : 1. *Наполно сраснати тавтолошки хибриди* и 2. *Ненаполно сраснати тавтолошки хибриди.* Оваа поделба што на прв поглед ја засега само надворешната страна на алоглотските зборови и споеви, го опфаќа, исто така, и нивниот внатрешен облик.

66. Во првиот случај, плеонастичната употреба на разнојазичните елементи има и семантичка функција бидејќи двата синонима заедно се дополнуваат, едни (првиот, без оглед на неговото етимолошко потекло) е определувач, (*déterminant*), а другиот е определен (*déterminé*) збор. Двата збора заедно образуваат нов збор и означуваат нов предмет и нов поим[1]).

67. Во вториот случај, повторувањето на двата истозначни збора има повеќе стилистичка функција. Со нивната употреба се постигнува поголем стилски ефект.

68. Редот на алоглотските елементи не е строго определен како што е тоа случај во српскохрватскиот, германскиот или во некои други јазици[2]). Ова доаѓа оттаму што во македонскиот јазик на прво место доаѓа придавката.

69. Поголемиот дел од овие хибриди се карактеристични за поетскиот стил на македонскиот јазик.

## I. *Наполно сраснати тавтолошки хибриди*

70. Во оваа група најчесто доаѓаат хибриди од типот *Lingua glossa* „јазик + јазик" (< итал. *lingua* „јазик" + гр. *glossa* „јазик"). Во сите случаи се работи за наспоредно ставање на два синонима. Најчесто се тоа хибриди составени од именки или придавки, но се среќаваат и такви што се образувани од два прилога, сврзника или предлога. Меѓу поинтересните примери се изделуваат следните:

**алцрвено** < тур. *al* „црвено" + *црвено.* Хибридот се среќава не само во јазикот на народната поезија, но и во разговорниот јазик за означување „темно црвена боја".

**синомавие** < *сино* + тур. *маbи* (*mavi*) „*сино*". Овој тавтолошки хибрид е забележан во Дебарско, и тоа во разговорниот јазик каде што

---

[1]) Исто како што во српхрават.: *пинбор* (< итал. *pin*(*o*) + „бор" хрват. *бор*) означува "спец. вид бор" (Pinus halepensis); *џебиз-орах* (< тур. *ceviz* „орев" + српхрват. *орах*) „спец. вид орев"; *ћаћир-ћаѓа* (< *ћаћир* + *ћаѓа* (< тур. *kâğıt*)) „тенка, спец. артија во која се става тутун и прави цигара" (примери земени од М. Будимир, op. cit.) или *гамбурак* (< итал. *gamboro* „рак" + хрват. *рак*) „спец. вид рак во школка" (В. Вињa, op. cit.)

[2]) Сп. во герм.: *Laposchtasche* (франц. + герм.), *Lugenwiese* (слов. + герм.), во англ.: *greyhound* (исл. + англ.), *peajacket* (холанд. + англ.), во швед.: *haricotbööner* (франц. + швед.). Редовно (освен во романските јазици) туѓиот елемент доаѓа на прво место. Во врска со ова cf. В. Вињa, op. cit., стр. 202.

означува не каква и да било сина боја, туку „виолетна боја, темносина, затворено сина боја", исто онака како што имаат специјално значење тавт. хибриди во хрватскиот (*пинбор*, *џевиз-орах*, *гамбурак*).

**главабашија** < *глава* + тур. *баш* (*baş*) „*глава*". Хибридот се употребува во значење „главешина„ главатар, главен": „. . . се обрна полицискиот началник кон воените *главабашии*, кои имаа поголема власт. . ." (Современост, сп. IV, 49).

**лудоделија** < *луд*(*о*) + тур. *дели*(*ја*), (тур. *deli* „*луд*"). За разлика од претходните хибриди, овој се среќава редовно само во народната поезија: „Стојан бекрија *лудоделија*" (Милад. 363). Во врска со компонентата *делија*, интересно е да се одбележи дека таа се среќава редовно како именка со значење „јунак", додека како придавка, во значење „луд", колку што можев да констатирам, не е забележана. Но, не е исклучено во потсвеста на народниот пеач да постоело и ова значење. На ова нè упатува и првата компонента од хибридот, која е исто така придавка а и целиот хибрид, кој по однос на зборот *бекрија* е атрибут.

**првосефте** < *прво* + тур. *сефте* „*прво*" (нар. *sefte*, лит. *siftah*). Конгломератот се среќава и денес често во разговорниот јазик. Сп.: „Тој си е таков од *првосефте*" (се слуша дури и *опшпрвосефте*). Зборот се употребува во значење „од самиот почеток, сосем од почеток".

**убојлепо** тур. *hub* (перс.) „*лепо*" + *лепо*. Конгломератот се употребува во значење „многу убаво, многу добро". Овој хибрид имал широка употреба како во јазикот на народната поезија така и во јазикот на народната проза. Сп.: „Откоа го дотребил ѓеризо ѓерифчијата, си зел паричките, си отишол на бања, се измил *убаво-лепо*, се променил во една убаа руба. . ." (Цеп. 2, 217), „. . .јас тебе, ти мене, и така вечераа *убо, лепо*" (Охрид, СбНУ, XIII, 197)[1].

**најбаш** < *нај* + тур. *баш* (*baş*) „главен, прв". Овој хибрид се употребува со суперлативно значење „главен, прв, најубав, најдобар" и се среќава често во јазикот на народната поезија. Сп.: „А ако ме тој натсфире / Ке му дадам *најбаш* мома Самовила!" (Шап. V—VI, 177), „И си отишла в темни зимници / Извадила *нај-баш* дрехи" (Милад. 266).

**бавча-градина** < тур. *bahçe* „градина" + *градина*. Хибридот се употребува за означување „бавча со цвеќе", „градина засадена со цвеќиња а не со овошје или зеленчук". Сп.: Три девојки у *бавча-градина*" (Милад.).

**куќи-сараи** < *куќа* + *сарај* (тур. *saray*) „дворец, палата". Турската заемка во случајов не е апсолутен синоним на зборот *куќа*, но е збор близок по смислата. Хибридот се употребува за означување не „обична куќа", туку „куќа која по големина, убавина и својот раскош прилега на сарај"). Односот меѓу двете именки е споредбен.

**сабаф-зора** < тур. *сабах* „зора" + зора. Хибридот се наоѓа забележан повеќе пати во значење „ран, утрински". Сп.: „Повејаје подуваје / *Сабаф-зора* ветрови, и!" (Јастребов, 416), „Подувнале *сабозорски* ветрове. . ." (Велес, СбНУ, X, 37). Во српскохрватскиот е забележан

[1]) Сп. на Корчула извик *липабела* < хрват. *липа* + итал. *bella* (cf. V. Vinja, op. cit., стр. 205.

истиот хибрид во значење „време када се са минарета чуіе позив на јутарњу молитву" (Будимир, op. cit.).

**туљбен-крпа** < тур. *тулбен(т)* + *крпа*. Во турскиот јазик, зборот tülbent означува „тенко, памучно платно од кое се прават крпи (за глава), марами" а понатаму и „марама од такво платно". Хибридот се употребува во последново значење и се среќава често во јазикот на народната поезија: „Та си кладе фес / Си преврза момин мафез / Префрли си *туљбен-криа*. . ." (Милад. 422)[1]).

**туѓин јабанец** < *туѓин* изв. заемка *јабанец* (тур. *yabancı* „туѓинец") „туѓинец". И овој хибрид се употребува во народното творештво: Не љуби мене, моме, не губи себе / Оти сум тугин, моме, *туѓин јабанец*" (Милад. 456). Од овој пример може да се заклучи дека хибридот не се употребува само во значење на „туѓин по потекло", туку за „човек што постојано живее во туѓина".

**ќевои радости** (се слуша и *ќевоирадоси*) < тур. *кеф* (*keyif*) „радост, задоволство" *радост*. Во Прилеп, на пример се слуша и денес во разговорниот јазик: „Што стори *ќевоирадоси*", „Леле што беше *ќевои радоси*". Хибридот се употребува редовно во плурал.

**коњи атови** < *коњ* + тур. *ат* „коњ" (убав коњ за јавање"). Хибридот се среќава (во Прилепско, на пример) за означување не „обичен коњ", туку „убав, расен коњ" (за јавање, а не за работа). Во Дебарско е забележано *коњ атлија*: „Да жнее трава зелена / Да ране *коња атлија*" (П. Мих.) со истото значење. И во јазикот на бугарската народна поезија се среќава истиот хибрид, сп. *коне атове*[2]).

**цар-султан** < *цар* + *султан* „цар" (тур. *sultan*). Хибридот е забележан во народната поезија. Сп.: „Та порукна гласи викна: "/ — Чуеш ли ме, *цар-султан* Мурат! „(Серско, СбНУ, X, 91) или „Книга пишит *цара султан* Селим" (Милад. 303). Хибридот означува „најголем цар, цар над цареви". И во српската народна поезија се среќава истиот хибрид: *султан-цара*[3]).

**цар-везир** < *цар* + *везир* (тур. *vezir*). Заемката везир е употребена овде како синоним на зборот *султан* односно на зборот *цар*. Како и претходниот пример, и овој се среќава скоро исклучено во народната поезија. Сп.: „Испрати го дур до цара / Кат го виде *цар-визира* / Тоі си вили отгоори. . ." (Д. Хисарско, СбНУ, VI, 60). Хибридот е употребен во исто значење како и хибридот *цар-султан*.

**фазла повеќе** < тур. *fazla* „повеќе" + *повеќе*. Овој хибрид е забележан во Галичник но веројатно дека се среќава и во другите говори во значење „отповеќе". Сп.: „. . .на сéкој чóвек по едно јајце шо се дóма и еднó клáвает *фáзла пóвеќе* а тíје шо. . ." (Галичник, 252).

---

[1]) Во бугарскиот (во Копривштица) е забележано *криа махрама* (cf. К. Костов, op. cit. 445).

[2]) ibid. op. cit. loc. cit.

[3]) Во врска со ова cf. Н. К. Дмитриев, *Доклады Академии Наук СССР*, 1928, бр. 2, стр. 20—22, каде авторот, во српскиот јазик бележи, освен овој пример, уште и *мукадем-појас* и *чак далеко*.

**бекар неоженет** < тур. *бекâр* (*bekar*) „неоженет" + *неоженет*. И овој хибрид е забележан со почеста употреба во јужните говори. Сп.: „Лудо море лудо, *бéкар неожéнаш* / *Бéкар неожéнат* кениса' да грéда" (Костурско, М. Преглед, V, 3).

* * *

71. Тавтолошки хибриди од овој тип се среќаваат, иако во поограничена мера и кај некои други видови зборови. Така на пример кај некои предлози и сврзници. Сп.:

**та дури** < тур. *ta* „дури" + *дури*. Хибридот се употребува за истакнување на далечина, претежно просторна, а во некои случаи и временска. Сп.: „Грабање стоката и челатта, беше катадневна, *да дури* и досега..." (СбНУ, XII, 81), „Треба да го носам детево *та дури* кај мајка ми" (разг.).

**чак дур** < тур. *чак* (*çak*) „дури" + *дури* (за совр. тур. јазик çak е архаизам). Овој хибрид има исто значење како и претходниот. Но, додека **та дури** се среќава во широка употреба и денес, **чак дури** има повеќе дијалектална употреба и тоа доста ограничена. Го среќаваме забележан во постарите текстови. Сп.: „...со једно викнување го оживуеше и жив дома си пак стоеше *чак дур* да остарет" (Слово, 66) и во разговорниот: „...го испратив *чак дур* до мостот". Интересно е да се одбележи дека со исто засилувачко значење е забележан хибридот, **дофин** < хрват. *до* + итал. *фин*(*о*) „до" на Корчула[1]).

**хем и** < тур. *хем* „и" + *и*. Овој хибрид е еден од најчестите. Го среќаваме и во јазикот на народната поезија и во јазикот на народната проза. Сп.: „...клаваат мизенти благи и пијат ракиа, *хем и* вину..." (Верков. 247), „...мори момиченце малечко / И ја си имам белило / Белило *ем и* црвило" (Х. М. 1711). Секако дека на народниот пеач и раскажувач, домашниот сврзник, поради неговиот фонетски состав, не му бил доволно експресивен. Поради ова, т. е. за да се наголеми неговата афективна вредност, се наложила потреба тој да се зајакне. Од примерите се гледа дека турскиот истозначен сврзник има овде засилувачка функција. Неговото значење во хибридот скоро се поклопува со значењето на партикулата *дури* (стихот „Белило *ем и* црвило" според мое мислење, значи исто што и „Белило *дури и* црвило").

**ич ништо** < тур. *ич* (*hiç*) „ништо" + *ништо*. Оваа плеонастична употреба на две алоглотски негации, се среќава често и тоа во значење „сосем ништо", „апсолутно ништо". Сп.: „...*ич ништо* не му реков, а тој се налути..." (разг.). Заемката *ич* доаѓа често како засилувачки елемент на негацијата во македонскиот. Така на пример се среќаваат хибридите **ич никој, ич ништо, ич нема** (сп.: „...ја не зема од државните ствари *ич ништо* „— Кратово, или „*Ич никој* не дојде" и сл.[2])

---

[1]) Во врска со ова cf. Vinja, op. cit. стр. 205.

[2]) Анализирајќи ја употребата на заемката *ич* во *Кулакискошо евангелие*, авторите констатираат дека таа доаѓа за засилување на негацијата. Во врска со ова cf. André Mazon и André Vaillant, *L'évangéliaire de Kulakia*, Bibl. d'etudes balkaniques, VI,

72. Се случува, се разбира не така често, да се најдат и суфиксални конгломерати, составени од два истозначни суфикса (или наставки). Вакво натрупување на истозначни суфикси се забележува во следните случаи:

тур. наставка за плурал *-lar* (*-ler*) + македонска наставка за плурал **-и**. Ова натрупување се забележува особено често кај заемките од турско потекло, како: *аѓа***лари**, *беѓ***лери**, *јаш***лари**, *паша***лари**. Сп.: „И ду не́гу дру́зи ду труи́ца, / Ду ту̂руи́ца ту́рски *аѓаларѐ*" (Разлошко, Сб. Мин. III, 87), „. . .ем слушајте вамо и вие мезлич-*аалари*, му рекло на мезличот. . ." (Цеп. 3, 104); „Да изаткајам бе́ло пла́тно / Бе́ло платно све́ даро́вно / Да дару́ем сви *беѓлери* "(Куманово, Фол. 970); „Ке ме ранев сал сас месо / Ке јавев *јашларите*); „Што му ве́ле, го́воре / На *пашала̀ре*, куманди́ре" (Гевг., с. Сехово, Фол. 935), „Ца̂рството да ти пре́дадем / Од *пашалари* гла́вите да ти пре́земам" (Скопско, с. Кучевиште, Јужносл. Филолог, XII, 225).

Иста појава забележав и во неколку антропоними и топоними. Така на пример, еден турски род во с. Милетино (Полог) се вика *Аѓа***лари**. Што се однесува до топоними, се среќаваат примери како: *Јаму***ларци**, (Штипско), *Кочи***лари** (Градско, Т. Велешко), *Хаџа***лари** (Скопско — порано Александрово а денес Миладиновци), потоа *Јурум***лери** (Скопско), *Карас***лари** (и *Горно Карас***лари** (Т. Велешко), *Канат***ларци** (Битолско) и други[1]).

тур. дем. суфикс **-џик** (*-cik*) + мак. дем суфикс **-че**. Употреба на овие два суфикса ја забележав во зборот *капи***џиче** „малечко вратниче" (тур. *kapı* „врата", *kapîcîk* „малечка врата" / обично, вратниче што ги спојува комшиските дворови/).

Натрупување на деминутивни суфикси е забележано и во српско-хрватскиот јазик[2]).

Мак. наставка за nomina agentis **-ар** + турска наставка за nomina agentis **-џи(ја)**. Овој морфолошки хибрид се среќава многу често. Сп.: *ѓинар***џија** („По дру́м врват ки́раџии / Кираџии, *ѓинар***џии**" — Штип, Шап. V—VI, 131 или „Оздола идат кирајџии / . . .Кирајџии *ѓинар***џии** / Гино ле. . ." — Кратово, с. Вучинци, Х. М. 2175), *гајд***арџиија** („Од Добру́шево два́јца *гајда́***рџии** / Од Ќу́турец двајца големџии" — Битолско), *клуч***арџија** („Е гиди Иво *кључ***арџија** / Подај ми дивито и калема / И подај ми едно парче книга" — Милад. 298).

73. Од последниве примери може да се заклучи дека суфиксот *-џи(ја)* од турско потекло, бил често поекспресивен од соодветниот македонски суфикс.

---

Paris, 1938, стр. 132. Во врска со плеонастична употреба на негации во некои јазици, cf. H. Paul, *Prinzipien*, стр. 139.

[1]) За плеонастичната употреба на множински наставки во герм. јазици зборува H. Paul, op. cit., стр. 346—347.

[2]) Вињa (op. cit., стр. 200) бележи *Маријетица* (<*-etta*/итал. дем. суфикс/+ *-ица*/хрват. дем. суфикс/) и *фацулешић* (*-etto*/итал. дем. суфикс/+ *-ић* /хрват. дем. суфикс/).

* * *

74. Посебен вид тавтолошки хибриди претставуваат оние бројни примери што се среќаваат особено често во текстовите од XIX век., кога словенизмите се објаснуваат, односно, преводат со попознатите заемки од турскиот јазик[5]). До оваа појава доаѓа поради сé поголемото ориентирање на балканските (слов.) земји кон другите словенски земји и јазици поради што се форсираат словенизмите за сметка на заемките од турскиот јазик[6]). Како прва етапа на ова истиснување на турските заемки се среќава оваа паралелна употреба на словенскиот и турскиот збор а во втората етапа, турските зборови, во најголем број случаи, отпаѓаат од употреба. Овде имаме интересна појава: турскиот збор служи како посредник за воведување зборови од словенско потекло. Инаку, во другите јазици, природна е обратната појава.

75. Овде ќе се задржиме само на десетина примери кај кои, ми се чини, се работи за глосирање. Сп.: **магбул пријатен** < тур. *magbul* ,,пријатен'' + *иријашен* (Слово, 62), **гордос фодулок** < *iорgосш* + тур. *fodulluk* ,,гордост'' (Кокале, Автобиографија, 304 и Јоаким Крчоски), **слуги и измеќари** < *слуiи* + тур. *hizmetkâr* ,,слуга'' (,,. . . еднй сé сторйле *слуiи и измеќаре*, на дја̀бола . . .'' — Митарства), Следниве примери се ексцерпирани од *Различни иоучишелни насшаbленија*: **знамение нишан** < *знамение* + тур. *nişan* ,,знак, белег'' (стр. 61), **возраст бој** < *возрасш* + тур. *boy* ,,раст, возраст, висина'' (стр. 68), **свидетелство шаитьлк** < *сbиgешелсшbо* + тур. *şahitlik* ,,свидетелство, сведочење'' (стр. 137), **декика минута** < тур. *dekika* ,,минута'' + *минуша* (стр. 38), **нафиле залудо** < тур. *nafile* ,,залудо'' + *залуgо* (стр. 149), **естество човеческое инсан кьсми** < *есшесшbо челеbеческое* + тур. *insan kismi*,,човечки род'' (стр. 118), *рана јара* < *рана* + тур. *yara* ,,рана'' (стр. 63), **житници амбари** < *жишница* + тур. *ambar* ,,житница'' (стр. 144), **време вакьт** < *bреме* + тур. *vakit* ,,време'' (стр. 147), **крин замбак** < *крин* + тур. *zambak* ,,крин'' (стр. 158), **улици сокаци** < *улица* + тур. *sokak* ,,улица'' (стр. 192) и безброј други, како во овој текст така и во другите текстови од тоа време. Не е исклучено во некои примери и да не се работи за обично глосирање туку дека и овде имаме стеснување на значењета, поблиско определување. Како такви примери би можеле да се третираат на пример тавтолошките хибриди: **крин замбак** ,,некој посебен вид на крин'' или **улици сокаци** ,,некои сосем тесни (или безизлезни) улици'' и сл.[7]).

---

[5]) Во врска со ова cf. Бл. Конески, *Грамашика*, I, стр. 55.

[6]) Истата појава се забележува и во бугарскиот јазик, кога во време на Преродбата, заемките од рускиот се објаснуваат со зборови од турско потекло. Во врска со ова cf. К. Мирчев, *За съдбаша на шурцизмише b бълiарски език* (Известия на Института за български език, кн. II, София, 1952, стр. 122).

[7]) Во текстовите од XIX век, особено кај Пејчиновиќ, се забележува не ретко удвојување на синоними од словенско потекло. Во врска со ова редуплицирање пишува Бл. Конески (Кирил Пејчиновиќ, *Слоbо за иразницише*, Предговор, стр. 33).

## II. *Ненаполно сраснати тавтолошки хибриди*

76. За разлика од претходните видови тавтолошки хибриди, овде ќе разгледаме таков вид хибридни споеви што се образувани од два сосем одделни збора. Во сите случаи, како и во претходните примери, тоа ќе бидат истозначни и алоглотски елементи, но често изделени со пауза или поврзани со некој сврзник или предлог. Се случува дури да бидат одделени и со некој вметнат збор или интерпелација (доколку се работи за примери од народната поезија). И покрај овие надворешни знаци, двата елемента образуваат една целина. Што се однесува до заемниот однос на елементите, треба да се одбележи дека едниот од нив има засилувачка функција. За разлика од примерите што ги анализиравме во претходниот оддел, овде не се работи за никакво определување и објаснување, но само за едноставно редуплицирање, односно преведење кое служи како стилско средство со кое се постигнува во некои случаи дури и суперлативно значење. Инаку, засилувањето во оваа смисла се постигнува, како и во другите јазици, меѓу другото со повторување на еден ист збор (сп.: *полека полека, бели бели* / раце /) или пак со наспоредна употреба на два синонима (сп.: *вели и говори, свила и коприна*; или во ст. сл. *отъвѣшта глаголѭ*). Сите овие средства за постигнување поголем стилски ефект обилно ги користи македонскиот народен пеач и раскажувач, но за да постигне уште поголема експресивност, вториот синоним тој го бара меѓу бројните заемки од турскиот јазик. По овој начин се добиени скоро сите примери што подолу ќе ги анализираме. Овде треба да се одбележи дека со преведење на домашниот збор, не се добива никаков нов збор. Преведењето, односно редуплицирањето, придонесува само домашниот збор да стане посилен, поекспресивен. Треба да се укаже исто така и на фактот, дека народниот пеач успеал, благодарение на својот јазички усет и поетска смисла, меѓу многубројните заемки од турскиот јазик, да ги избере секогаш оние што најадекватно му одговараат на домашниот збор. Во сите случаи, тоа се неверојатно прецизни и успели преводи. Ова меѓу другото зборува и за нивното добро познавање на турскиот јазик што се гледа особено при нивниот избор на зборови со апстрактна содржина како и за степенот на билингвизмот. Не се ретки ни случаи на рима и алитерација на домашните зборови со тие од турскиот јазик. Редот на алоглотските елементи во спојот не е строго определен, но е постојан.

77. Како поизразити примери ги одбравме следните:

**акалиа, умовит** < *акалиа* (тур. *akîllî*) „умен" + „*умовит*: „... единојут беши луд ахмак и единојут беши многу *акалиа, умовит*". (Верков. 228)[8]).

**бирбаш, веднаш** < *бирбаш* (тур. *birbaş*) „веднаш" + веднаш: „На свети Петра му се нажалили и *бирбаш, веднаш* беше отишол на една висока планина ..." (Прик. 129).

---

[8]) Не е исклучено дека и *луд ахмак* образува еден ваков спој, доколку се земе дека *ахмак* е употребено како придавка.

**вириште, батачиште** < *вириште* + изв. заемка *батачиште* (тур. **батак** „кал, мочвара", *bataklik* „вириште, мочуриште") „Што туку го донесла до ѐдно *вириште, батачиште* и го натерала да . . . „(Прилеп, СбНУ, V, 192).

**главни, баш** < *главен* + *баш* (тур. *baş*) „главен" : „Што му вѐлит офчар Пéјо: / „Ој ти *глáвни, баш* арамија!" (Битола, Шап. V-VI, 191). Слично образување забележавме и во хибридот *најбаш* (*најбаш мома, најбаш робинчица*, -*cf.* стр. ) каде елементите беа наполно сраснати.

**зиефет, гозба** < *зијафет* (тур. *ziyafet*) „гозба" + *гозба*: „Тогај са чинува един гољам *зиефет, гозба* "(Верков. 247).

**касај по касај, парче по парче** < *касај* + „парче (тур. parça) „Та ќе те сечат касај по касај / *Касај по касај, парче по парче*" (Охрид, Шап. V—VI). За поголема експресивност, овде народниот пеач ги применува и двете постапки. Тој прво го повторува домашниот збор (сп. *касај по касај*) а потоа целиот израз го преведува, односно повторува со адекватен израз од турско потекло.

**потона, батиса** < *потона* + батиса „потона" (тур. *batmak* „потонува") : „Кóњо *потьна, батиса* до кóремо, не мóжи да излѐзи. . ." (Верков. 143).

**саалам, јако** < *са(г)лам* (тур. *sağlam*) „јако" + јако : „Дéтето фатѝ рáботата да га гóни мóшни *саалам, јако* . . ." (Верков. 153).

**хујлија, ќутлија** < *хујлија* (тур. *huy* „нарав, ќуд", *huylu* „ќутлив") „ќутлив" + ќутлија : „Избрало је коња Карамана / Познал го је *хујлија, ќутлија*" (Милад. 269).

78. Меѓу тавтолошките хибриди споени со сврзник или некој друг службен збор, се среќаваат меѓу другите и овие :

**тајфа и дружина** < *тајфа* (тур. *tayfa*) „дружина" + *дружина*: „Излезнало турче јаничарче / Собрало е *тајфа и дружина* / Па излезна вав гора зелена" (П. Мих. 214).

**бекрија ем пијаница** < *бекрија* (тур. *bekri*) „пијаница" + *пијаница* : „Зашто си голем бекрија / *Бекрија ем пијаница*, џанам" (Крушево, Х. М., 1309).

**пријатели и достове** < *пријатели* + *достове* „пријатели" (тур. *dost* „пријател") : „Нафатил ми млад Јанкула / *Пријатели и достове*" (П. Мих. 148).

**скржавштина и тамавќарштина** < *скржафштина* + *тамавќарштина* (изв. < тур. *tamahkâr* „скржав" односно *tamahkârlik* „скржавштина") „скржавштина" : „Колку добивал, толку повеќе скржаф се чинел и најпосле от *скржавштината и тамавќарштината* на два дни еднаш леп јадел" (Цеп. 3, 138).

**са почудиха и шаштисаха** < *се почуди* + *шаштиса* „почуди се" (тур. *şaşirmak* „чуди се") : „Момата кату отиде тамо, фатиха тристата души јунаци марифети да прајат, крал.увите *са почудиха и шаштисаха*" (Верков. 212).

**прави муабет и се разговара** < полукалката *прави муабет* „разговара се" (тур. *muhabbet etmek*) + разговара се : „Сетне си *праеш муабет и се разгворвет*" (Охрид, СбНУ, XIII, 221).

**од туѓина од јабана** < *туѓина* + изв. *јабана* „туѓина" (тур. *yabanî* „див", *yabancî* „туѓинец") : „Голем абер јас ти носам / *Од туѓина од јабана*" (Скопје, Х. М. 1881). Сп. хибридот *туѓин јабанец*.

**вреден ни кадарен** < *вреден* + *кадарен* „вреден" (тур. *kadîr* „вреден, способен") : „Не би *вреден, ни кадарен*" (Милад. 103).

**јадови мои гајлиња** < *јадови* + *гајлиња* „јадови" (тур. *gaile*) : „Ја да ти кажам јадојте / *Јадојте, мојве гајлина*" (Тетовско, Фол. 2379). Во врска со овој спој е и спојот:

**јадови мои дертои** < *јадови* + *дертови* „јадови" (тур. *dert*) : „Ја́ да ти ка́жам ја́дојве / *Ја́дове* мо́ј *са де́ртои*" (Тетовско) кој е всушност само една варијанта.

**на смеа, на шака** < *смеа* + *шака* „смеа" (тур. *şaka*) : „... . као *на смеа, на шака,* као гледам така ми оди работата. . ." (Цеп. 2, 135). Овие два сининома се среќаваат често во исти споеви, сп.: **Сме'ја нема, шака нема** „(Шап. V—VI, 57), ". . . играат **за смеа и за шака**" (Штип, СбНУ, XV, 159).

79. Понекогаш се случува, особено во јазикот на народната поезија, двата синонима да бидат одделени со еден или два збора, (атрибути или интерпелација) а понекогаш дури и со еден стих. Така на пример :

**колај . . . лесно** < *колај* (тур. *kolay*) „лесно" + *лесно*: „На мајка ти, Севдо, колај бива / *Колај бива*, Севдо, *лесно бива* / Ќе и дадам, Севдо, реш'то круши . . ." (Малешево, 21).

**доктурче . . . јекимче** < *доктурче* + *јекимче* „докторче" (тур. *hekim* „доктор") : „Само се е́дно на́фана / Тој мла́до, мла́до до́ктурче / / *Мла́до до́ктурче, мла́до јекимче*" (Неготино, Фол. 1558). Се среќава и : „Си́те *до́ктури* дојдо́ха и ти́ја мла́ди *јекими*" (Неготино, ibid.).

**дервени . . . клисури** < *дервени* „клисури" (тур. *dervent* -нар.) + *клисури* : „Та прошета, и изшета / До седумдесет *дервени* ! И осумдесет *клисури*" (Милад. 265).

**веќе . . . гајри** < *веќе* + *гајри* (тур. *gayri*) „веќе" : „Тоги он направил џамија, нашел биљбул, и она *вике* го бодела *гајри*" (Верков. 293).

**ал . . . црвена** < *ал* „црвен" (тур. *al*) + *црвен* : „Отвори се на ас бахчи капии / Натре свети *ал* ружица *црвена*" (Велес, СбНУ, X, 37).

* * *

80. Посебна група претставуваат оние хибридни споеви во кои турскиот збор (редовно сложен) делумно се преведува. Преведениот дел се става наспоредно пред турската заемка и врши функција на детерминант. Бројот на овие хибриди не е многу голем. Меѓу другите, се наоѓаат :

**камен бинекташ** < *камен* + *бинекташ* (тур. *binektaşi* образ. < *binek* и *taş* „камен") : „Го донесе на *камен бинекташ*" (Дебарско, СбНУ, VI, 54).

**црна јаникара** < *црна* + *јаникара* (тур. *yanikara* образ. < *yanî* и *kara* „црн, -а, -о"): „*Јаникараша црна* да те удри, синко, прао по срце и да те искомати парче по парче" (Посл. 2599).

**каверенги боја** < *каверенīи* (тур. *kahve rengi* образув. < *kahve* и *renk*, *-gî* „боја") : „Ја ќе гу мьсту преѓата *каференīи боја*" или „Кьда ќе купеш фанела, гледај да је *каференīи боја*" (Кратово). Овде имаме случај на преводење пак со збор од турско потекло (*renk* и *boya* се синоними во турскиот јазик); *боја* е заемка со многу порашрена употреба отколку зборот *ренк*, *ренī*, кој имал поограничена употреба.

**цвеќе кьна чичек** < *цвеќе* + *кьна чичек* (тур. *kîna çiçegi* образув. < *kîna* и *çiçeg* „цвеќе") : Хибридот се среќава за означување вид цвеќе (лат. Impatiens), во разговорниот јазик.

**коњ дорат** и **алат коњ** се хибриди образувани по ист начин (тур. *doru at* образув. < *doru* и *at* „коњ" ; тур. a*l at* образув. < *al* и *at* „коњ"). Во разговорниот јазик поширока употреба имаат зборовите *дораш* и *дорчо* како и *алаш* и *алчо* (или *алашесш коњ*).

81. Од семантичка гледна точка, погледнато денес, турските заемки во горните хибриди, кај повеќето примери, имаат определувачка служба, тие го определуваат и објаснуваат македонскиот збор, го прецизираат (пр. се работи за *камен* „*бинекшаш*", т. е. за „камен кој служи за качување на коњ" а не за „обичен камен" или за *коњ* „*дораш*" (или „*алаш*") а не за „каков било коњ".

82. Освен кај општите именки, слични хибридни образувања забележав и кај неколку топомини (поправо, во сите овие случаи се работи за хидроними). Сп. : *Куридерска Река* и *Река Куру Дере*[9]), *Асмадерски Пошок*, *Кайаншашидерски Пошок*, *Саридерска Река* (сите примери од Штипско) и *Хаџ Дере Пошок* (Т. Велешко).

83. Од примерите се гледа дека и овде имаме делумно преводење на турскиот топоним и неговото додавање пред топонимот. Во сите овие случаи, се преводи топономастикумот а целиот турски топоним се сфаќа како назив. Причина за ова преводење не е, како што тоа беше досега случајот, ни потреба за поголема стилска експресивност (како на пр.: **на смеа, на шака; саалам, јако**) ни потреба за создавање нови зборови со нови, изнијансирани и попрецизни значења (како на пр.: **алцрвено** „темно црвено", **синомавие** „виолетово сино"). Од примерите се гледа дека се работи за првобитно турски топоними (*Куру Дере*, *Асма Дереси*) кои за македонското население биле необични. Знаејќи на што се однесува хидронимот, а познавајќи го и значењето на зборот *дере* (зборот се јавува инаку како општа заемка), топономастикумот се преводи[10]) и почнува да се употребува заедно со целиот назив од турско потекло.

---

[9]) Зборот *дере* се употребува во турскиот јазик за означување „поток", „река" и „дол". Во овие значења зборот се употребува како заемка во македонските говори, а и во нашиве случаи се преводи и со *йошок* и со *река*.

) Вакви преводи се многу честа појава кај топонимите. Сп.: *Monte Helm* на о. Црес (итал. *monte*+слов. *hlŭmŭ*), *Punta Ratak*, на о. Корчула, потоа *Val Draga*, *Fiume Recca*, *Torernte Patocco*, *Lago Iesero* на Истра, кои се секако резултат

84. Меѓу тавтолошките хибриди образувани *а*) од грчки и турски елементи и *b*) од два турски синоними, на македонска јазична почва се среќаваат следниве примери :

*а*) *грчко-турски тавт. хибриди*:

**ареса бендиса** < гр. *arésko* „*бендисува*" + *бендисува* (тур. *beğenmek* допаѓа „ареса"): „Удрил је прстен на рька / Да си причеке́ лазарки / Да си *бинди́са аре́са*" (Гевг. М. III, 3), „Море моме, малкаа моме!" / Мошне ми си аресала / *Аресала бендисала*" (Верков. Песни, 54), „Тамо мома *ареса́* и *бендиса́*" (Верков. Песни, 43).

**ѓул трендафил** < тур. *gül* „трендафил" + гр. *triantafyllon* „ѓул": : „Бу́лчето ми је в цве́тна гради́на / Под *ѓул трендафил* легна́ло" (Делчевско, Фол. 1390), „Ако жена не донесов / *Ѓул трендафил* во одаја. . ." „(Рацин, Песни), „Да си паднам во твој дворој, / Во твој дворој, во ѓул башти, / Да изникнам *ѓултрендафил*" (Парите, 113). Хибридот е забележан и во Галичник каде се употребува за означување не било каков трендафил, туку за означување „мирисен, црвен, некалемен трендафил (ѓул) што цути во мај".

**гаразлии пизматари** изв. < тур. *garaz* „омраза" + гр. *písma* „омраза", „инат" : „. . . а не се проштават *со гаразлиите со пизматарите*, токо пак со пријателите . . ." (Слово, 67).

**чаир ливада** < тур. *çayîr* „ливада" + гр. *liváda*. Овој тавт. хибрид се среќава особено често во јазикот на народната поезија : „Да никне трева зелена / Да косет *чаир ливада* „(Верков. Песни, 239), „Та га кара Дринополе / Дринополе чаирито / *Чаирито ливадето*. . ." (Серско, Верков. Песни, 268), „*В' ливадето, ф'чаире*. . ." (Кукушко, Шап. V—VI, 350). Освен во јужните говори, хибридот се среќава и во централните : . . ." паселе *по ливаѓето и по чаирите* . . ." (Прилеп, СбНУ, XI, 82). Овде треба да се одбележи дека во Прилепско, зборот чаир се употребува со нешто издиференцирано значење и означува „неплодно земјиште, со ниска трева за пасење" (обично селски имот).

*b*) *турско-турски тавт. хибриди*:

**азмаци батаци** < тур. *azmak* „кално, мочурливо место" + тур. *batak* „кал" (*bataklîk* „вириште, мочуриште) : „Два саати *азмаци батаци* . . ." (СбНУ, XI, 40). Сп. : *вириште, батачиште*, со исто значење.

**гајлелија мераклија** < тур. *gaileli* „загрижен" + тур. *merakli* „загрижен" : „Зашто си ми гајле́лија / *Гајле́лија, мера́клија*" (Битола, Фол. 2578).

**гајлелија кахрлија** < тур. *gaileli* „загрижен" и „нажален" + тур. *kahîrlî* „нажален" и „јадосан" : „Шчо́ си ми, ли́бе гајели́ја / *Гајели́ја, кахрли́ја?*" (Штип, Фол. 764).

---

на неразбирањето на словенските топоними од страна на Италијаните (во врска со ова cf. V. Vinja, op. cit., стр. 204—205 од каде се и земени овие примери), или примерите што ги дава A. Griera, *Topónimos dobles* in Melanges de linguistique offerts à Albert Dauzat, стр. 123—131 примерите се од Каталанска област.

**долап мусандра** < тур. *dolap* + тур. *musandıra* „вид долап" : „Оста́ј ги сто́мните на зе́мја / Качи се го́ре на ку́ла / Отво́ри *до́лап мусáндра*" (Кавадарско, с. Ваташа, Фол. 1063).

**ѓузел убава** < тур. *güzel* „убав, -а, -о" + тур. *hub* / перс. / „убав, -а, -о" : „Неве́сто, *ѓузел' 'убава*! / Си́нок сум дошол от Ста́мбол" (Шап. V—VI, 243), „Невесто *ѓузел убава* / Што кротко одиш на во́да" (Мориово, М. Пр. X, 1, 2), „Неве́сто, *ѓузел у́бава* / Ка́де си би́ла че́ра, де́неска" (Штипско, Фол. 528).

**по зефк по сефа** < тур. *zevk* „задовоство, забава" + тур. *sefa* (нар., лит. *safa*) „задоволство, забава" : "... идат светот *по зефк, по сефа*, а не идат да слушаат слово божјо каде се кажуе" (Слово, 65).

**килим сеџаде** < тур. *kilim* + тур. *seccade* „вид мал килим (обично служи за молење)" : „Спреми си коња Дорија леле / Нареди *килим сеџаде* леле / На гости кај мајка к'идеме" (Скопско, Х. М. 1900).

85. До овој вид тавтолошки хибриди можело да дојде благадарение на фактот што меѓу заемките од грчкиот и особено од турскиот јазик се наоѓал голем број синоними. И во овие примери, со повторувањето на двата истојазични синонима се постигнува суперлативно значење (сп. **гајлелија, мераклија** „многу загрижен", **азмаци батаци** „големи мочуришта", **ѓузел, убава** „многу убава, преубава, најубава") или пак специјално значење (сп. : **долап мусандра** „посебен вид долап", **килим сеџаде** „посебен вид килим", **ѓул трендафил** „посебен вид трендафил" што цути во мај и сл.). Од семантичка гледна точка, овие примери се аналогни на примерите од типот **синомавие**.

## ЗАКЛУЧОК

86. Од анализираниот материјал можат да се извлечат следните заклучоци:

1. Хибридните зборови и споеви образувани од македонски и турски елементи се многу честа појава на македонска јазична територија. Овие хибридни образувања ги создава како македонското така и турското двојазично население. Хибридите што овде ги анализиравме се среќаваат кај апелативи, антропоними и топоними.

2. Меѓу нив се изделуваат три типа: **А. Нетавтолошки хибриди** (изведени по пат на деривација или композиција), *В.* **Хибриди добиени по пат на вкрстување и народна етимологија** и *С.* **Тавтолошки хибриди.** Најбројни се примерите од типот *А.*, а потоа тие од типот *С.* Сите овие хибриди се карактеристични за народните говори и разговорниот јазик, а особено се чести во јазикот на народната поезија.

3. По однос на причините поради кои доаѓало до создавање на овие хибриди, може да се рече дека ги има повеќе. Меѓу другите, тоа е потребата за вклопувањето голем број заемки од турскиот јазик во шемата на македонскиот јазичен систем (сп.: *алваџија, бакалин, бендисува, гајлелија*), потоа потребата за создавање нови зборови со попрецизни и поизнијансирани значења (сп.: **синомавие** „темносина, виолетово сина боја", **првосефте** „сосем од почеток", од самиот почеток")

и стремежот за изнаоѓање нови поефектни, поекспресивни изразни и стилски средства (сп.: **главабашија** „главешина, главатар, најглавен"; **сабаф-зора** „ран, утрински"; **та дури** „многу далеку"). Паѓа в очи многу ограничен број хибриди образувани од потребата да се објасни турскиот збор со домашен еквивалент (инаку, ова е една од главните причини за појавата на тавтолошките хибриди). Такви примери се оние забележани во топонимијата (сп.: *Каиатиаши***дерски Поток,** *Сари***дерска Река**). Како хибриди од овој тип, би можеле да се третираат и оние хибридни образувања што се среќаваат во некои текстови (со религиозна содржина) од XIX век. Само што кај нив имаме, не објаснување на туѓиот, турскиот збор, туку обратна појава. Се објаснуваат зборовите од словенско потекло со попознатите заемки од турскиот јазик. До оваа појава дошло поради засиленото словенско влијание и употреба на зборови (особено на тие со апстрактна содржина) позајмени од црковниот јазик или од некои други словенски јазици. Во тој период од развитокот на македонскиот јазик се јавува паралелна употреба на словенски и турски истозначни зборови. За примерите од типот *В.* што се добиени по пат на вкрстување и народна етимологија, карактеристично е тоа што најголемиот дел од нив се повеќе резултат на психолошки процес.

4. Почвата за нивната појава ја подготвиле многубројните заемки од турскиот јазик и, особено нивната широка распространетост во народните говори. Посебна улога им припаѓа на неколкувековната симбиоза на македонскиот и турскиот јазик и на билингвизмот.

5. Не помала улога, освен овие надворешни моменти, одиграле и некои внатрешни фактори. Имено тоа се некои особености на македонскиот јазик што се во врска со зборообразувањето (како на пример широката примена на деривацијата и композицијата) и збогатувањето на лексиката (по пат на заемање и калкирање). Живата употреба на разни версификациони и стилски средства и фигури со афективна вредност, како на пример удвојување на епитети и плеонастичната употреба на домашни зборови (сп.: *бели и говори*, *свила и коприна*), придонесле исто така за образувањето на хибридите и за нивната честа употреба во јазикот на народното творештво, посебно во јазикот на народната поезија.

6. Од етимолошка гледна точка, тоа се секогаш хибридни образувања од елементи што му припаѓаат на македонскиот односно на турскиот лексички фонд (секогаш од македонско и турско потекло). Мал е бројот на тавтолошки хибриди образувани од грчко-турски и турско-турски лексички и морфолошки елементи.

7. Од граматичка гледна точка, по однос на надворешната страна на хибридите што овде ги анализиравме, може да се констатира дека се среќаваат прави хибридни сложенки (сп. **алтан момче; цептрошок**), но исто така дека се среќаваат и хибридни споеви (сп.: **чатма веѓи; на шака; пие тутун**) и изрази (**пријатели и достове; касај по касај, парче по парче**).

8. Хибридните споеви и тавтолошките изрази можат да бидат разделени или поврзани со некој знак : со пауза (**саалам, јако**), со сврзник (**тајфа и дружина**) или со некој друг збор (сп.: **од тугина од јабана, ал ружица црвена**).

9. Од синтаксичка гледна точка, односот на компонентите во сложенките и споевите најчесто е јукстапозиција. Субординацијата се забележува повеќе во хибридните антропоними и топоними (синтаксичките врски на алоглотските елементи често се изразуваат со копулативни сврзници, предлози и партикули).

10. Што се однесува до стилската страна на овие образувања треба да се истакне дека извесен број хибриди имаат афективен карактер. Со плеонастична употреба на истозначни зборови се постигнува исто така поголема степен на експресивност. Во случајов, кога редуплицираниот збор е од туѓо потекло, ефектот станува уште поголем.

11. Од семантичка гледна точка алоглотските елементи, во тавтолошките хибриди, се главно синоними. Кај примерите од типот *В*. (хибриди добиени по пат на вкрстување и народна етимологија) нема семантички измени. Напротив, кај примерите од типот *С*., се забележуваат измени во значењата (особено кај наполно сраснатите тавт. хибриди) и тоа во правец на потесни, поизнијансирани обележја.

12. По однос на редот на алоглотските елементи кај тавтолошките хибридни сложенки и споеви, констатиравме дека тој не е строго определен, како што е тоа случај на пример во српскохрватскиот или некои други јазици. Но, сепак, може да се рече дека преовладуваат примери во кои на прво место доаѓа турскиот синоним. Турската заемка поради својата често определувачка функција, доаѓа главно на прво место (сп.: **сабаф-зора, фазла- повеќе**). Во случаите кога на прво место доаѓа македонскиот елемент, се забележува дека се работи за покуси хибриди. Паѓа в очи дека првиот збор има помал број слогови од вториот (сп.: **цар-султан, цар-везир, синомавие, куќи-сараи**). Ова доаѓа секако и оттаму што по овој начин хибридот полесно се вклопува во македонскиот акцентски систем (сп. и во македонските образувања иста појава, се употребува *бели црвени* а не *црвени бели*). Инаку редот на алоглотските елементи е постојан во составите (сп.: **алцрвено; бирбаш, веднаш; најбаш**, а не обратен).

13. Што се однесува пак до прашањето за видот на зборовите од кои се образуваат хибридите, констатиравме дека како составни елементи се среќаваат претежно именки и придавки и дека другите видови зборови се јавуваат во помал број. Инаку забележавме и натрупување на истозначни наставки и суфикси.

14. Треба да се одбележи дека секогаш (кај тавтолошките хибриди), турскиот збор наполно му одговара на македонскиот, факт што може да се објасни со многу доброто познавање на двата јазика од страна на непознатите народни пеачи и раскажувачи. Во прилог на оваа констатација доаѓа и фактот што не е редок случај на рима (сп:. *ѓајлелија ѓрижовлија*; *сребранлија, срмалија*; *виришие, башачишие*) и алитерација (сп.: *на смеа на шака*; *од шуѓина од јабана*).

15. Најголемиот дел од трите типа хибриди што овде ги разгледувавме не се среќаваат повеќе во денешниот литературен јазик (освен некои примери од типот А.). Извесен дел од хибридните образувања од типот А. и *B*. се среќаваат само во употреба на народните говори. Поголемиот дел од хибридите од типот *C*. што биле карактеристични за јазикот на народната поезија, од денешна гледна точка, претставуваат архаизми. Тие евентуално можат да се сретнат во оние уметнички творби што се напишани во духот на народната поезија (сп.: „Послушај *ѓори-кории*" — Марковски, В. или „Мојата смрт е *карасмрт*" и „Ако жена не донесов / *Ѓул трендафил* во одаја" — Рацин).

*Оливера Јашар-Настева*

*Olivera Jašar-Nasteva*

## CROISEMENTS ET MELANGES LEXICOLOGIQUES TURCO-MACEDONIENS

### RÉSUMÉ

Dans le présent article on analyse les hybrides composés d'éléments turco-macédoniens, qui sont très fréquents en macédonien. Ces formations sont dues tant à la population macédonienne qu'à la population turque bilingue, et peuvent jouer le rôle d'appelatifs, d'anthroponymes et de toponymes.

L'auteur a constaté trois ordres de composés hybrides turco-macédoniens: *A. Hybrides non tautologiques* (obtenus par la voie de dérivation et de composition), *B. Hybrides obtenus par croisement et etymologie populaire* et C. *Hybrides tautologiques*. Les plus fréquents sont les hybrides ou les formations du type A., ensuite ceux du type C. Toutes ces formations sont caractéristiques des parlers populaires et de la langue de la poésie populaire.

Il y a plusieurs causes auxquelles sont dus les composés hybrides. Entre autres, c'était la nécessité de créer des mots nouveaux au sens plus précis et plus nuancé (cf. *синомавие* „bleu foncé",,, (*от*) *првосефте* „dès le début") et aussi le désir de trouver des effets de style plus expressifs (cf. *најбаш* „le premier", „le principal", *та гури* „très loin", *бекрија ем пијаница* „très grand ivrogne" et au figuré „homme gai et sociable").

On constate un nombre assez restreint d'hybrides composés pour expliquer le terme turc par un terme macédonien (ceci est d'ailleurs une des causes principales de l'apparition des formations tautologiques). La toponymie fournit la plupart des exemples de ce procédé (cf. *Капанташидерски Поток, Саридерска Река*). Comme exemples de ce type d'hybrides peuvent être considérés ceux que l'on rencontre dans certains textes religieux du XIXe siècle. Dans leur cas cependant on n'explique pas le terme turc qui est étranger, mais au contraire c'est le terme d'origine slave qui est expliqué par l'emprunt turc plus connu. Cela est dû au fait que le peuple ne comprenait pas

les emprunts récents faits à la langue d'église et aux autres langues slaves. Quoiqu'il en soit toujours est-il qu'il s'agit là d'emploi parallèle des mots slaves et turcs ayant la même signification.

Les conditions nécessaires à l'apparition des formations tautologiques ont été préparées par les nombreux emprunts turcs très répandus dans les parlers populaires. La symbiose séculaire du macédonien et du turc et le bilinguisme y ont joué un role important.

Outre les facteurs externes, non moindre a été le rôle des facteurs internes, premièrement de certaines particularités de la langue macédonienne relatives à la formation des mots nouveaux (recours très fréquent à la dérivation et à la composition) et à l'enrichissement du lexique (emprunt de mots étrangers et calquage). L'usage très répandu dans les parlers et la poésie populaires des moyens de versification et de style ayant une valeur affective, telle la répétition des épithètes et l'emploi des pléonasmes (cf. *вели и ѓовори, свила и коприна*), a contribué également à la formation des composés hydrides.

En ce qui concerne la forme externe des formations tautologiques analysés, il est à dire qu'il y a de véritables composés hybrides (cf. *алтанмомче, цептрошок*), mais aussi des locutions et des expressions hybrides (*чатмаѓерѓи, на шака, пие тутун; пријателе и достоѓи, парче по парче, касај по касај*).

Les locutions hybrides et les expressions tautologiques peuvent être séparées ou rattachées par un signe: pause (*саалам, јако*), conjonction (*тајфа и дружина*) ou préposition (*од туѓина од јабана*).

Du point de vue de la syntaxe, on peut noter que les éléments des composés hybrides sont en juxtaposition. La subordination est plus marqée chez les anthroponymes et les toponymes hybrides. Les rapports syntaxiques des éléments aloglotes sont souvent traduits par des conjonctions copulatives (*хем* et *и*) ou par un autre mot (préposition ou particules).

Quant à la fonction stylistique des formations tautologiques on constate qu'un certain nombre d'entr'eux ont une valeur affective. Par la répétition des mots ayant la même signification, et surtout quand le mot répété est un mot étranger, on arrive à une expressivité beaucoup plus grande.

Du point de vue sémantique, on note que les éléments aloglotes des hybrides tautologiques sont pour la plurart des synonomes.

L'ordre des éléments aloglotes des hybrides tautologiques n'est pas rigoureux, comme il l'est en serbocroate par exemple. On peut dire néanmoins que l'emprunt turc, à cause de sa fonction déterminative, se place en général avant son synonyme macédonien (cf. *сабаф-зора, фазла повеќе*). Dans les cas où l'élément macédonien se place avant le turc, on constate qu'il s'agit de formations plus courts ou dont le premier élément a un nombre de voyelles inférieur au second (cf. *цар-султан, куќи-сараи*; mentionnons que dans les composés macédoniens il y a *бели црвени* et non pas *црвени бели*). Cela est dû sans doute au fait que de cette manière les hybrides s'insèrent plus facilement au système d'accentuation macédonien. Autrement, l'ordre des éléments aloglotes est constant (cf. *алцрвено* ou *црвосефте* et non pas le contraire).

Quant aux mots dont les hybrides sont composés, on remarque que ce sont surtout des noms et des adjectifs et que les autres catégories de mots y apparaissent moins nombreuses. En outre, il faut mentionner qu'employés indépendamment les éléments turcs qui entrent dans la composition des hybrides des trois types ont leur propre valeur.

Il est à noter que le mot turc faisant partie des composés hybrides correspond toujours au mot macédonien. Cela prouve que les poètes et les conteurs macédoniens inconnus connaissaient à fond les deux langues. A l'appui de cette constatation viennent les nombreuses rimes (cf. *бирбаш, бедназ*) et allitérations (cf. *на смеа на шака*).

La plupart des formations hybrides qu'on a analysé dans cet article ont disparu de la langue littéraire actuelle (sauf un grand nombre d'exemples du type A.). Un bon nombre de composés hybrides ne sont plus en usage que dans les parlers populaires (par. ex. ceux des types A. et B.).

Le plus grand nombre des formations hybrides du type C. qui caractérisaient la langue de la poésie populaire ne sont plus considérés actuellement que comme archaïsmes (on les rencontre éventuellement dans les oeuvres littéraires écrites dans l'esprit de la poésie populaire).

*Olivera Jašar Nasteva*

Ž. Kolonomos

## QUELQUES OBSERVATIONS SUR LES ELEMENTS FRANCAIS DANS LES PARLERS JUDEO-ESPAGNOLS DE BITOLA ET SKOPJE

Les Juifs vivaient déjà en Macédoine avant l'ère chrétienne.[1]) Cependant, c'est après la soumission totale de la Palestine (70 après J—C) que commence une grande immigration des Juifs dans la presqu'île Balkanique. Par suite, au I-er siècle de notre ère, on trouvait déjà des Juifs dans tous les centres importants de l'Empire Romain.[2]) En ce qui concerne plus particulièrement le territoire macédonien, il est intéressant qu'on a trouvé en 1931 dans les fouilles de Stobi, une colonne gravée provenant d'une synagogue, dont le texte démontre que dans cette vielle viele romaine, située à 20 km. de Titov Veles, existait également une colonie juive.[3])

A la fin du XV-e siècle, les communautés juives furent très agrandies aprés les immigrations des Juifs d'Espagne (1942) et de Portugal (1946). L'appel du Sultan Bajazet II adressé aux Juifs, impitoyablement expulsés de leur patrie ibérique, donna suite à leur établissement dans les territoires de l'Empire Ottoman. Deux cent mille Juifs répondirent à cet appel.[4]) Partout où ils s'installèrent ils jouirent d'une grande liberté économique, religieuse et culturelle.[5]) Au commencement, ils vivaient constitués en communautés particulières, déterminées par les provinces ou par les villes de leur provenance. Parfois ils conservaient des synagogues séparées. Ainsi à Salonique il y avait 36 colonies, qui ont longtemps gardé leur individualité.[6]) A Bitola, au commencement, vivaient également séparés les Juifs d'Aragon et du

---

[1]) M. Franco, *Essai sur l'histoire des Israélites de l'Empire Ottoman depuis les origines jusqu'à nos jours;* Paris, 1897, p. 20;
K. Baruh, *Jevreji na Balkanu i njihov jezik*, Eseji i članci iz španske književnosti, Sarajevo, 1952.

[2]) M. Franco, *op. cit.* p. 20, 23;
K. Baruh, *op. cit.*

[3]) D-r Petrović J. *Iskopavanje u Stobima* 1931, Starinar knjiga VIII, 1932, p. 22—33;

[4]) M. Franco, *op. cit.* p. 30.

[5]) Tadić J., *Jevreji u Dubrovniku do polovine VVII stoljeća*, Sarajevo, 1937;
M. Franco, *op. cit.* p. 40;
Dr S. Antoljak, *Marc-René Bruère, zaštintik i zagovornik jevrejskih trgovaca u Sarajevu*, „Židov" No — 15, 1938.

[6]) M. Franco, *op. cit.* p. 40.

Portugal.[7]) Mais peu à peu, les diverses communautés commencent à disparaître. L'élément portugais, considérable au premier siècle de l'emigration, est successivement assimilé par la colonie espagnole, numériquement plus forte.[8]) En effet, au XVII-e siècle on ne se servait plus en Orient de la langue portugaise, elle avait entièrement cédé la place à l'espagnol.

Dans les villes macédoniennes, plus particulièrement à Skopje et Bitola, une activité intense se développe parmi les Juifs tant au point de vue économique. qu'au point de vue culturel. Beaucoup d'écrivains, de filosophes, de théologiens juifs du XVI-e siécle sont nés, ont vecu ou ont séjourné à Bitola et Skopje. Ils nous ont laissé de données précieuses sur la civilisation juive et, tout particulièrement, sur l'époque successive à l'expulsion des Juifs d' Espagne et de Portugal.[9])

La vieille culture et la langue espagnoles ont été bien conservées par les Juifs de Macédoine en dépit des difficultés de toute sorte qui ne leur ont été épargnées. N'ayant plus de contacts avec l'Espagne, le renouvellement de la langue était impossible. Les nouveaux termes furent donc empruntés aux langues des peuples avec lesquels les Juifs vivaient. Le vocabulaire judéo-espagnol comportait un nombre considérable des mots d'origine hébraïque provenant, surtout, des pratiques religieuses et de l'influence des écoles juives. Des mots arabes avaient été introduits par la suite des relations étroites qui existaient entre Juifs et Arabes pendant leur séjour en Espagne. Plus tard, les contacts avec d'autres peuples produirent des influences nouvelles. La plus considérable est l'influence du turc, surtout pour certains dialectes. Moindre par leur importance sont les influences exercées par le français, l'italien, le grec et les langues slaves. Beaucoup de Juifs se déplaçaient à cause de leurs occupations, des vexations locales ou à cause de leurs études. C'est pourquoi la tendance à emprunter des mots à d'autres langues allait en augmentant.[10])

En ce qui concerne spécialement la langue française, elle s'était rapidement répandue parmi les Juifs de toutes les provinces turques. Ainsi sur une population évaluée à 300.000 juifs dans l'Empire Ottoman au XIX-e siècle, 100.000 parlaient le francais.[11])

---

[7]) *Evreiski izvori za obštestvenò-ekonomičeskoto razvitie na balkanskite zemi prez VVI vek*, Tom I, Sofija, 1958, p. 507.

[8]) A. Galanté, *Homme et choses: Juifs portugais en Orient*, Constantinople, 1927.

[9]) *Evreiski izvori za obštestveno-ekonomičeskoto razvitie na balkanskite zemi pre VVI vek*, Tom I, Sofija, 1958; contenant des extraits des ouvrages suivants:

Šemuel de Medina, *Šeelot Utešuvot* (Questions et reponses), Salonique, 1594, p. ,58 81, 101, 128, 187, 269;

Josef ben Lev, *Šeelot Utešuvot* (Questions et reponses), Amsterdam, 1726, p. 355;

Šelomo Akoen, *Tešuvot Moaršah* (Réponses de Moaršah) Venise, 1592, p. 378, 386, 397;

Jaakov Tam David ben Yahiya, *Tumat Yešarim* (L'équité des justes) Venise, 1620, p. 453;

Ishak Behar Šemuel Adrabi, *Divre Rivot*, (Procès), Salonique, 1580, p. 481, 482, 488;

Aron ben Josef Sason, *Torat Emet* (Les lois de la verité) Venise, 1626, p. 544, 547;

[10]) D. S. Blondheim, *Les parlers judéo-romans et Vetus Latina*, Romania, L, 541, 581.

[11]) M. Franco, *op. cit.* p. 249.

En Macedoine, surtout à Bitola, à la fin du XIX-e et au commencement du XX-e siècle, les intellectuels juifs étaient exposés à une influence française importante. En 1895 à Bitola, l'Aliance Israélite Universelle fonde une école qui fonctionna jusqu'en 1916. Quant aux autres écoles françaises qui furent créées à Bitola et à Skopje après la I-ère Guerre mondiale, elles furent également très fréquentées par la jeunesse juive.

A Salonique et à Constantinople, les deux plus grands centres de la culture séphardite, s'imprimaient de nombreux ouvrage tant religieux que laïques. Cependant, on désirait de plus en plus recevoir une éducation plus européenne et on tâchait de développer la litetrature en judéo-espagnol. Et c'est tout naturel qu'on eut recours précisément au français, langue universelle. La langue française a par conséquent joué un grand rôle dans la génèse de la littérature judéo-espagnole dans les Balkans. On a traduit en judéo-espagnol plusieurs romans français[12]), comme par exemple „Les Misérables" de Victor Hugo, ainsi que de pièces de théâtre comme „Esther" de Racine[13]). La langue de ces traductions comporte beaucoup de mots français ou francisés et la syntaxe française y est plus fréquente que celle de l'espagnol classique. L'influence du français est sensible surtout dans la langue et le style des journaux, des publications scientifiques et littéraires.[14])

Il est vrai qu'il y avait des intellectuels „puristes" qui aspiraient à parler un judéo-espagnol correct et qui s'efforçaient d'employer le moins possible d'expressions étrangères. Cependant, l'education française, la littérature et les journaux en langue française, publiés à Salonique, ont beaucoup influencé le parler judéo-espagnol surtout parmi les gens instruits de Skopje et de Bitola. On rencontrait souvent des gens qui, tout en parlant le judéo-espagnol, employaient beaucoup d'expressions et toutnures de phrases francisées. Un nombre de mots étaient employés facultativement et, partant, ne peuvent pas être considérés comme partie du vocabulaire judéo-espagnol. Depuis le XIX-e siècle on peut constater l'introduction de la plupart des mots érudits et abstraits d'origine française. Ces mots se sont maintenus jusqu'à nos jours.

Analisant les mots d'origine française qui se sont conservés dans les parlers judéo-espagnols de Skopje et de Bitola, on peut constater ce qui suit:

1°) Un certain nombre de mots étaient employés non suelement par de gens instruits, mais aussi par toute la population juive, comme par exemple: *adrésu* (adresse), *anvilópi* (enveloppe), *artísta* (artiste), *avinír* (avenir), *bank'ér* (banquier), *brudár* (broder), *ditályu* (détail), *divinír* (devenir), *elévu* (élève), *fabrikánti* (fabriquant), *frikantár* (fréquenter), *fundár* (fonder), *gántis* (gants), *guvirnánti* (gouvernante), *ikunumíye* à Bitola et *ikunumíya* à Skopje (économie), *imaginár* (imaginer), *imusyunár* (émotionner), *impurtánsye* à Bitola et *impurtánsya* à Skopje (importance), *žakét* (jaquette), *žéstu* (geste), *žurnál*

---

[12]) C. M. Crews, *Recherches sur le judeo-espagnol dans les pays balkaniques*, Paris, 1935, p. 25.

M. Franco, *op. cit.* p. 269.

[13]) M. Kayselring, *Biblioteca Espanola-Portugueza-Judaica*, Strasbourg, 1890, p. XVIII.

[14]) M. L. Wagner, *Caracteres generales del judeo-espagnol de Oriente*, Madrid, 1930, p. 43.

et *džurnal* (journal), *kalitá* (qualité), *kantitá* et *kantidá* (quantité), *kríze* à Bitola et *kríza* à Skopje (crise), *kunsulár* (consoler), *kuráži* (courage), *lámpe* à Bitola et *lámpa* à' Skopje (lampe), *létre* à Bitola et *létra* à Skopje (lettre), *madám* (madame) *malurózu* (malheureux), *matmazél* (mademoiselle), *okazyón* (occasion), *pantalón* (pantalon), *pakétu* (paquet), *pardón* (pardon) *púdre* à Bitola et *pudra* à Skopje (poudre), *prufitár* (profiter), *repetár* (répéter), *rivultár* (révolter), *satén* (satin), *salón* (salon), *santimétru* (centimètre), *sumpurtár* (supporter), *stasyón* (station), *šiméndifér* (chemin de fer), *šef* (chef), *táblu* (tableau) *tantéle* à Bitola et *tantéla* à Skopje (dentelle), *taráse* à Bitola et *tarása* à Skopje (terrasse), *trisalír* (tressaillir), *vakánses* à Bitola et *vakánsas* à Skopje (vacances), *viyažár* (voyager), *džandár* (gendarme).

2) Voici des mots employés seulement par les intellectuels surtout par ceux qui avaient reçu une éducation française: *absénti* (absent), *actívu* (actif), *aršitektu* (architecte), *asosyasyón* (association), *bútu* (but), *báze* à Bitola et *báza* à Skopje (base), *dekulte* (décolleté), *dilivrar* (délivrer), *diskutár* (discuter), *disinár* (dessiner), *ekskuzár* (excuser), *egzistár* (exister), *egzersár* (exercer), *ékstraordináriyu* (extraordinaire), *elevár* (élever), *evropéyu* (Européen), *ekilíbru* (équilibre), favorizár (favoriser), *fiksár* (fixer), *frapánti* (frappant), *intiližénsye* à Bitola et *intiližénsya* à Skopje (intelligence et les intellectuels), *igzémpyu* (exemple), *infliuénsye* à Bitola et *influénsya* à Skopje (influence), *kumpuzár* (composer), *konstatár* (costater), *kestyón* (question), *komédia* (comédie), *converzasyón* (conversation), *kunsultár* consulter), *monótoníya* (monotonie), *ofisyél* (officiel), *posedár* (posseder), *propozár* (proposer), *refléks* (reflexe), *rapórtu* (rapport), *reprizár* (repriser), *rigritár* (regretter), *rimarkár* (remarquer), *rólyu* (rôle), *sénsyu* (sens), *suetár* (souhaiter), *trasár* (tracer), *vuál* (voile).

On pouvait rencontrer des gens qui s'exprimaient plus facilement en employant des termes français, bien que des expressions analogues en judéo-espagnol aient existé. Toutefois ce jargon francisé n'était pas très répandu dans les parlers de Bitola et de Skopje.

Dans la langue parlée beaucoup de mots français ont subi des changements phonétiques caractéristiques pour la prononciation judéo-espagnol de Bitola et de Skopje, comme par example: *e* prétonique > *i avinir* (avenir), *anvilopi* (enveloppe), ou *o* prétonique > *u brudar* (broder) *kunsular* (consoler), etc.

Actuellement, les parlers judéo-espagnols de Skopje et Bitola sont en train de disparaître, car ceux à qui appartenaient cette langue furent victimes du hitlérisme pendant la deuxième guerre mondiale. Parmi les Juifs originaires de Skopje et de Bitola, il y en a qui parlent encore bien le judeo-espagnol. Mais dans la vie familiale, surtout s'adressant aux enfants, les parlers judéo-espagnols s'emploient rarement. Ainsi il est probable les générations suivantes ne se serviront plus de ces parlers. C'est d'autant plus que les recherches linguistiques concernant ces parlers resteront importantes non seulement pour la science hispaniste, mais aussi pour les études de la civilisation des peuples avec lesquels les Juifs balkaniques ont été en rapports.

*Ж. Колономос*

## ЗА ФРАНЦУСКИТЕ ЕЛЕМЕНТИ ВО ЕВРЕЈСКО-ШПАНСКИТЕ ГОВОРИ ОД БИТОЛА И СКОПЈЕ

### РЕЗИМЕ

Во предната статија се дават податоци за формирањето на еверејските заедници на Балканот, посебно во Скопје и Битола, по претерувањето на Евреите од Шпанија и Португалија на крајот на XV век.

Во македонските градови, посебно во Скопје и Битола, еврејските бегалци развиле широка дејност како економска така и културна. Поголем број еврејски писатели, филозофи, и теолози од XVI век се родиле, живееел и делувале токму во Битола и Скопје. Старата шпанска култура и јазик биле запазени од Евреите на Балканот наспроти многубројни тешкотии на кои тие наидуваа во новите краишта. Меѓутоа, со оглед на фактот дека сите контакти со Шпанија биле прекинати, балканските еврејско-шпански говори биле принудени во натамошниот развиток да позајмуват лексички елементи од јазиците на оние народи со кои тие доаѓале во директен или индиректен допир. Најголемо влијание врз еврејско-шпанските говори на Балканот извршиле турскиот јазик, а покрај него и грчкиот, францускиот, италијанскиот и славајнските јазици, макар што тоа влијание било послабо.

Што се однесува до влијанието на францускиот јазик, макар и послабо од влијанието на турскиот, тоа сепак е прилично изразено. Тоа доаѓа особено оттаму што интелигенцијата се школувала главно во француските школи формирани од Alliance Israélite Universelle кои постоеле до 1916 г., како и во приватните школи формирани од Французи (Скопје) или чесни сестри (Битола). По таков начин францускиот јазик успеал да навлезе во широка употреба кај еврејската интелигенција, чиј интерес кон француската култура воопшто доаѓала до израз и преку многубројни преводи од делата на француски пистатели, печатени на еврејско-шпански во Солун, од каде се пренесувале во Битола и Скопје. Освен тоа статиите објавени во еврејско-шпанските списанија и весници обилуваа со француски или пофранцузени зборови. Тоа допринело за внесување многубројни француски зборови во еврејско-шпанските говори воопшто, па и во говорите на Скопје и Битола.

Во нашава статија францускиот фонд од зборови употребувани во последниве говори поделени се во две групи:

1) фонд на зборови кои беа широко прифатени и употребувани во секидневниот говор на еврејското население;

2) фонд на зборови употребувани главно во интелектуалните средини. Поголем дел на француските зборови претрпеле фонетски измени карактеристични за еврејско-шпанските говори од Битола и Скопје, како би се вклопиле во новата јазична средина.

*Боīдан Сшебановић*

# ТИП ДИСКОЛА (МИЗАНТРОПА) У АНТИЧКОЈ КЊИЖЕВНОСТИ

Један од важнијих негативних типова у старој грчкој и римској књижевности био је тип дискола (грчки δύσκολος, латински morosus). На наш језик овај тип се може превести са човекомрзац, особењак, гунђало, мргуд, мрзовољко, незадовољко, намћор.

Његова појава се може констатовати од друге половине V века пре н. е. па све до краја антике. Њега видимо у старој атичкој комедији, у средњој комедији, новој, затим у римској комедији и најзад у покласичном периоду грчке књижевности од II до VI в. н. е.

Овај тип се углавном појављивао под личним именима Тимон и Кнемон, а ређе је био означаван заједничким именом особењак (μονότροπος) и томе слично. Прва варијанта под именом Тимон формирала се по свој прилици према некој постојећој, реалној личности[1]), а друга је више песничка творевина и базира се углавном на личности коју је Менандар створио[2]).

Тип дискола приказивали су, односно додиривали, у старој атичкој комедији Аристофан, Платон[3]) и Фриних (Μονότροπος)[4]), а у средњој комедији Антифан (*Тимон*, *Једнаки*), Мнесимах (*Дискол*), Ефип (*Једнаки*), Анаксила, Офелион, у новој Менандар (*Дискол*, *Браћа*, *Хипо-*

---

[1]) У Перикловo доба отприлике или нешто касније живео је у Атини неки Тимон, син Ехекратидин, из дема Колуга, познат као човекомрзац. Али оно што се прича о њему за један нараштај касније већ није било више прича о историском лицу него песничка фикција (уп. речи Т. Леншауа у *RE*, VI A 2, 1937, стуб. 1299—1301). Ова фикција се доцније мало ослонила и на историску личност Тимона из Флијунта, познатог скептичког филозофа који је живео у првој половини III в. пре н. е.

[2]) По И. М. Тронском (в. његов чланак *Новонайденная комедия Менандра „Угрюмец"* у В. д. историји, 1960, 4, стр. 62, прим. 25) Кнемон води етимологију од κνῆν — грепсти, а његов суфиксни део -μων потсећа на име Тимон.

[3]) По сведочанству Плутархором (в. *Упоредни животи*, Антоније, 70).

[4]) Тип дискола могао се појављивати и у комадима под насловом *Простак*. Такав је био случај и с Ферекратовим комадом Ἄγριοι (Дивљи људи), на што прави алузију Платон у *Протагори* (327):" Ἄγριοί τινες, οἷοίπερ οὕς πέρυσιν Φερεκράτης ὁ ποιητὴς ἐδίδαξεν ἐπὶ Ληναίω. Ἦ σφοδρα ἐν τοῖς τοιούτοις ἀνθρώποις γενόμενος, ὥσπερ οἱ ἐν ἐκείνω τω χορω μισάνθρωποι".

Комаде Ἄγροικος (Простак) су имали Анаксандрид, Анаксила, Антифан, Филемон, Менандар и можда Аугеја. У фрагментима преосталим из тих дела не види се ништа значајније, а код Менандра се говори о простом сељаку.

*болимај* и другде); код Римљана Плауту се приписује драма Dyscolus, Луције Афраније је имао Aequales. Сем тога црте дискола имају код Плаута Truculentus (Грубијан) и Еуклион, а код Теренција Демеја у *Браћи.* У позно доба римског царства за комедиографима су се повели Лукијан, Алкифрон, Елијан, Либаније и можда аутор драме *Кверол*[5]).

Као што се види, тип дискола развијао се у разним етапама, односно фазама, које ћемо прегледати. Прва фаза обухвата доба старе и средње атичке комедије (етапа пре Менандра), друга фаза доба нове комедије (Менандров допринос), а трећа доба после Менандра (хеленистички и римски период).

Али пре него што пређемо на излагање развитка дискола у појединим фазама, задржаћемо се на једном узгредном питању, питању о односу типа дискола према другим њему сличним типовима. Типу дискола слични су типови гунђала, тврдице, простака, неповерљивог човека и човека незадовољног својом судбином. Па ипак међу њима постоје извесне разлике, по којима се они разграничавају и одвајају.

Да су дискола у односу према типу тврдице и другим типовима углавном јасно разликовали још у античко доба, види се из једног места у Хорикијевој *Айолоїији мима* (XXXII декламација, 8 говор): „. . . τῶν Μενάνρου πεποιημένων προσώπων . . . Κνήμων δὲ δυσκόλους ἐποίησεν εἶναι".

Зато није имао право Ото Рибек кад је тврдио да је Менандров *Дискол* био класичан комад за карактер простака (Agroikos, Abh. Akad. Leipzig, X, 1, 1885, стр. 11). Он није имао право ни кад је тврдио (исто дело, стр. 15) да је Либанијев *Дискол* простак. Рибек је ту поступио пристрасно, pro domo, као што раде многи аутори. Истина њега извињава чињеница што је живео у доба кад се много мање знало о дисколу, него што ми данас знамо[6]).

Велика разлика ни потпуно разграничење ипак нису постојали између типа дискола и типа простака, као ни између типа дискола и типа тврдице, што су већ истакли неки проучаваоци. За доказ овог тврђења може нам послужити чиоеница да је Мнесимахов *Дискол* био и прави тврдица, као што се види из речи Атенејевих (VIII, 359 C): „ὁ δὲ παρὰ Μνησιμάχῳ ἐν τῷ ὁμωνύμῳ δράματι Δύσκολος φιλάργυρος ὢν σφόδρα πρὸς τὸν ἀσωτευόμενον νεανίσκον φησίν" и из једног очуваног одломка (Кок, II, p. 436, фр. 3). Други доказ је Лукијанов Кнемон (*Разіоbори боїоbа*, 8), који је лакомац, а не дискол[7]).

---

[5]) Клер Прео у чланку *Réflexions sur la Misanthropie au Théâtre* — A propos du *Dyscolos* de Ménandre (Chronique d'Egypte, 1959, стр. 329) каже: „Enfin, dès son entrée en scène le *Querolus* de la comédie gallo-romaine, qui, par ailleurs, n'a guère d'affinité avec le *Dyscolus* de Ménandre, rassemble, en quelques répliques qui doivent esquisser son caractère, trois traits typiques de la comédie qui nous est rendue aujourd'hui".

[6]) Рибеку се, ипак, мора признати заслуга што је констатовао да је главна личност Менандрове драме Δύσκολος била Кнемон и што је он повезао податке о дисколу код Лукијана, Јулијана и Либанија (уп. излагање J. Лановског у чланку *Le Dyscolos deviné et le Dyscolos retrouvé* у *Eos*, 1961, 2, стр. 283, 285 и 292).

[7]) Ту је Лукијан приказао једну нарочиту врсту лакомаца, ловаца наслеђа·

Истина неко би могао приметити да и Алкифрон (III, 7, 3: Σμικρίνης ὁ δύστροπος καὶ δύσκολος) и Јулијан (*Мисопогон*, р. 342 А) називају Смикрина дисколом, што би ишло у прилог тврђењу да између дискола и тврдице нема разлике. Али поменуто место код Хорикија не оставља места сумњи да су се међу њима правиле разлике: „Σμικρίνης δὲ (ἐποίησεν εἶναι) φιλαργύρους ὁ δεδιὼς μή τι τῶν ἔνδον ὁ καπνὸς οἴχοιτο φέρων[8].

Наводећи пример с Мнесимаховим комадом и Лукијановим Кнемоном, Пенолопа Фотијадес овако тумачи ову појаву у свом чланку *Le Type de Misanthrope dans la littérature grecque* (Chronique d'Egypte, 1959, стр. 315): „Mais. . . le titre et le nom du personnage ont été transposés dans des oeuvres mineures, qui ne répondent plus au type idéal et à sa misanthropie foncière. C'est l'avarice, par exemple, qui est mise en valeur, bien qu elle soit une des caractéristiques secondaires du personnage de Ménandre. Ainsi le nom de Cnémon, et le titre de la pièce, ὁ δύσκολος, ou le bourru, qui, tout en étant général, désigne surtout sa particularité la plus frappante, ont été attribués au type de l'avare".

Плаутов Еуклион у *Аулуларији*, као што рекосмо, дискол је само у извесној мери, а претежно је тврдица. Али постоји доста упадљива сличност између Менандровог Кнемона у *Дисколу* и Еуклиона, на коју су још и раније указивали. Ту се поставило питање, које је постало, актуелно нарочито сада када је пронађено Менандрово дело, питање о томе да ли је Кнемон из *Дискола* утицао на стварање Еуклиона. Мада преовлађују негативна мишљења, том проблему могло би се ипак посветити више пажње.

Прелазећи на фазе развитка типа дискола, треба најпре имати у виду да је прво настао Тимон, па безимени особењак (или оба они упоредо), па онда Кнемон. Пада у очи, међутим, да се две главне варијанте типа дискола, Тимон и Кнемон, дуго времена заједно и упоредо провлачиле кроз књижевност. Али, мада међу њима нема неких битних разлика, Тимон је увек означаван као μισάνθρωπος, а Кнемон као δύσκολος.

На лик Тимонов прави се алузија као на већ познати лик код Аристофана (*Птице*, 1549; *Лисистрата*, 808—821), код Фриниха такође (*Монотроп*), а Антифан га приказује као насловно лице. Као таквог га помиње и Алкифрон (III, 34, 1—2) много касније[9].

Најстарију фазу у развоју типа дискола завршава Фринихов Μονότροπος. Овај његов особењак живи попут Тимона, на кога се ту прави алузија. Фр. 18 из тога дела (Кок, I, р. 375) гласи: „Ὄνομα δὲ μοὔστι

---

[8]) Слично је стање и код Плаутовог Еуклиона и Теренцијевог Демеје. Еуклион је углавном тврдица, мада има и неке особине дискола. Демеја је, међутим, исто толико дискол колико и тврдица и простак, али је он мање рађен по угледу на неког дискола код Менандра, како изгледа.

[9]) До књиге Фр. Бертрама *Die Timonlegende* (Heidelberger Diss. 1906), где се дају драгоцени подаци о Тимону, нисам могао доћи, те ћу се послужити препричавањем њене садржине у чланку Волфганга Шмида *Menandros' Dyscolos und Timolegende* (Rhein. Museum, 1959, 2, стр. 157—182).

